**СКРАТЕНА ВЕРЗИЈА НА КНИГАТА**

# ТРИУМФ НА ВИСТИНАТА

**Од**

**Еш-шејх Мухаммед Рахметуллах ибн Халил ел Хинди**

**Превод и обработка:**

**Шабан Каној ибн Џафер**

**Лектура: Анета Шабан**

**Бисмил-лахир-рахманир-рахим**

**Во името на Аллах, милостивиот сомилосен.**

**Посвета :**

- На Мухаџирот[1] што повикува на христијанска “љубов и спас” по што, пред милион свои сонародници, избегал со нивниот крвав крст,

- на оној кој трага по вистината,

- на оној кој не гледа дека неговиот живот, денес или утре, ќе згасне и дека најмилите ќе го остават во темна јама, која ќе се наполни со оган или ќе се претвори во џеннетска[2] градина,

- и на оној кој верува дека по смртта ќе биде прашан за вербата во Бога.

По смртта нема враќање во овој свет и нема нови можности. Затоа одбери ја верата со која твојот Господар ќе биде задоволен, и пред да им поверуваш на оние кои тропаат на твојата врата, добро запознај го она кон што те повикуваат, и задолжително прочитај ја оваа книга пред да се отселиш од овој свет.

---

1) Дојденец, бегалец.
2) Преведено од арапски “рајска градина“.

## Збор на преведувачот

Му благодарам на Возвишениот Аллах, и нека е благословен неговиот последен пратеник Мухаммед алејхи селам, неговото семејството и благородните асхаби.

Борбата помеѓу вистината и лагата, верата и кривоверството, нема да престане се додека постои небото и земјата. Меѓутоа, колку и да изгледа кривоверството моќно и придобие голем број приврзаници и ја преплави сета земја, конечната победа ќе и припадне на Аллаховата вистинска вера, бидејќи Тој, сам себе се задолжил со зачувување на последната Објава. Доказите на кривоверските мисионери се слаби, што ќе докаже и оваа книга што ја имате в раце.

Многу мои пријатели и соседи со кои комуницирам веќе подолго време изразија желба да прочитаат исламска литература на македонски јазик, па како резултат на тоа, ова е мој прв обид да преведувам книги, бидејќи се чувствува голем недостиг на таква литература кај нас. Освен тоа, оваа книга преставува нај цврст доказ за било каква дискусија, дијалог, дебата или научна расправа со припадниците на еврејската и христијанската религија.

Секако, ќе има и од оние кои при читањето на ова книга ќе се најдат навредени и содржината на книгата ќе ја разберат како директен атак на нивните “верски“ чувства, но тоа најмалку преставува оваа книга. Всушност, читателите од еврејската и христијанската религија, оваа книгата треба да ја разберат како обелоденување на вистината, која била многу векови затаена од нивните рабини и свештеници, работејќи на тоа нивните поданици никогаш да не ја дознаат. Тие, со тоа им нанесле голема штета и неправда на огромен број следбеници и ги вовлекле во голема заблуда.

А секој читател од еврејската и христијанската религија за да биде уверен во веродостојноста на доказите во ова книга, нека ги изнесе и презентира на своите претпоставени верски водачи (рабини и свештеници) и нека побара од нив заедно да ги анализираат и споредат со било која верзија на библијата, дали е сето тоа вистина или не.

## Куса биографија на авторот на книгата “Триумф на вистината”

Мухаммед Рахметуллах ибн Халил Ел Хинди потекнува од лозата на третиот халиф Осман радијеллаху анхум.

Роден е 1818-та година во близината на Делхи главен град на Индија.

Неговото семејство е познато како: врвни медицинари, научници на многу науки и високи општествени положби. Тој лично многу добро го познавал персискиот, арапскиот и урдо јазик а исто така бил одличен познавач на шеријатските прописи, математиката, персиската литература, медицината, геометријата, христијанството и еврејството.

Насетувајќи голема опасност од христијанските мисионери кои заедно со англиските колонизатори вложиле голем труд на покрстување на неговиот народ застанал на одбрана на Исламот.

Напуштајќи ја професорската работа тој основува центар за исламски мисионери, кои ќе се спротивстават на таквите христијански мисионери кои плукаат на се што е исламско и започнал да пишува книги.

Негови нај познати дела се:

1.Изалетул-евхами (на персиски јазик ).
2.Изалетиш-шукуки (на урдо јазик ).
3.Ел-л'џазул 'лсевиј (на урдо јазик ).
4.Ел бурукул-лами'ах (на арапски јазик ).
5.Муаддилу и'авиџазил мизани.
6.Таклибул мета'ини
7.Ми'јарут тахкики
8.Изхарул хак.

Во 1857-та година тој учествувал во неуспешна револуција против колонизаторите, па така тие распишале потерница и забрана за печатење, растурање, продавање и читање на неговите книги. Успеал да се пресели во Мекка каде го назначуваат за предавач во Хареми Шериф. Во Мекка тој основал училиште (Медресетул-савлије) која и денес постои и работи.

На подобар свет се отселил на 22 Рамазан 1308 хиџретска година или 1.5. 1891 година.

## Како дојде до пишување на книгата "Триумф на вистината"

Свештениците во 18 и 19-от век, по благослов на Англичаните вложиле големи напори на покрстување на муслиманите. Еден од нивните нај истакнати мисионери бил и д-р Фондер.

Тој изнел големи невистини за исламот, Куранот и Мухаммед алејхи селам. Јавно ги предизвикувал муслиманските научници на дебати. Рахметуллах му испратил девет писма на кои д-р Фондер одговарал а во нив се договориле да водат меѓусебен дијалог.

Еден од условите кои ги поставил д-р Фондер било, да Рахметуллах не отстапи од крајот на дијалогот, а пак овој условил расправата да се води јавно пред толпа луѓе.

Исто така, било договорено, теми на расправа да бидат следниве точки:

- дерогација на верските книги, искривување на небесните книги, својствата на Исус, тројство, над природниот карактер на Куранот и мисијата на веровесникот Мухаммед алејхи селам.

Договорено било првиот дел да се одржи на 11. и 12. реџеп, 1270 х.џ./1854 година и тоа на првите две теми: дерогација на верските книги и искривување на небесните книги.

Расправата се водела во Екберабад познат град по палатата Таџ Махал.

На првиот ден присуствувале 500-тини нај истакнати личности на Индија, меѓу кои биле муслимани, христијани, идолопоклоници, претставници на англиската колонизаторска власт, воени лица, големи чиновници, нај познати мисионери на христијанството, свештеници и новинари. Веста за текот на диспутацијата брзо се проширила па следниот ден на расправата присуствувале околу 1000 луѓе.

Со Аллаховата помош, Рахметуллах во оваа расправа јасно го разоткрил, лицето и делото на Д-р Фондер. Докажал дека тој за Исламот пишувал без знаење и злонамерно.

**Д-р Фондер во дијалогот јавно признал дека во двата Завета постојат искривувања, дека авторите, со невнимание или намерно, направиле грешки на 40.000 места.**

Англичаните на него биле гневни, па поразот, се обидел да го ублажи наредниот ден. Меѓутоа, Аллах сакал вистината да допре и до оние кои не ја слушнале првиот ден.

Обидот на Фондер да докаже дека искривувањата се случиле само на неколку места пропаднал, а Рахметуллах појаснил дека, не била негова цел да утврди на колку места е нивната книга искривена, туку само тоа дека е таа искривена па било тоа да е само на едно место.

Бидејќи не може, со сигурност, да се утврди кое од двете контрадикторни места е искривено, целата книга станува сомнителна.

Кон крајот на вториот ден, Фондер цврсто одлучил да го прекине дијалогот. Неговото продолжение го условил со Рахметуллаховото признание дека двата Завета се оригинални Божји објави, бидејќи бил свесен дека текстовите на книгите кои соговорникот ги смета за искривени не можат да се земат како доказ во тој дијалог. Го занемарил своето лично признание за нивната искривеност а бара од Рахметуллах да ја признае нивната исправност.

Рахметуллах разбрал дека со тоа д-р Фондер сака да го прекине дијалогот па се исплашил, народот да не разбере дека тој го прекинал дијалогот, затоа на крај станал и рекол:

"Јас ќе дојдам во договореното време, точно по два месеци на дијалог со д-р Фондер и не постои причина за мое недоаѓање".

Д-р Фондер ништо не рекол, а на договореното време не дошол. Се расправало само за дерогација на небесните книги и нивното искривување.

По поразот д-р Фондер ја напуштил Индија, а расправата не се продолжи. Неговите сонародници го презреле бидејќи ги изневерил нивните очекувања па затоа тргнал на пат за Германија, Австрија и Британија од каде добива нова мисионерска задача во Турција. Таму допатува во 1858 година и веднаш лажно ги претставил сите наводи на Рахметуллах во дијалогот со него.

Веста за таа случка пристигнала и до султанот Абдул Азис кој револтиран од тоа го повикал Рахметуллах да го продолжат дијалогот во Турција откако разбрал од турските аџии дека Рахметуллах се наоѓа во Мекка. Кога пак за ова д-р Фондер дознал веднаш избегал од Турска, плашејќи се да се сретне со него.

Султанот тогаш побарал од Рахметуллах да напише книга за двете средби со Фондер и водениот дијалог со него. Рахметуллах започнал да ја пишува книгата кон крајот на декември 1863-та година, а ја завршил во јуни 1864-та година. По завршетокот на

книгата султанот наредил истата да се печати на девет јазици и тоа: германски, англиски, француски, турски, урдо, кеџратије (еден од индиските дијалекти) ...

## Почитуван читателу !

Ти пред себе имаш компендиум на тоа големо дело кое го одбрал д-р Мелкави чие издание на арапски веќе се очекува да биде печатен. Во оригиналот на оваа скратена верзија нема објаснувања за насловите и поимите, па затоа јас ги појаснив за да бидат по разбирливи и за муслиманите и за христијаните.

Преведените значења на куранските Ајети ги зедов од преводот на Куранот на Бесим Коркут издадено 1989 г.

Библиските текстови ги зедов од "Свето Писмо" во превод на др. Душан Х. Константинов во издание на "Еуро Либер" 1999 година и од српската библија од 1992 година во превод од Ѓуро Даничиќ и Вук Стеф. Караѓиќ во издание на "Библиско друштво".

Насловите и поимите сум ги навел табеларно кои се наоѓаат на крајот од книгата.

И на крај, како и на почеток му благодарам на возвишениот Аллах кој ми овозможил да ја преведам оваа книга.

Знам дека во преводот има недостатоци поради тоа што македонскиот јазик не е мој мајчин, па затоа ги молам читателите да не ми замерат.

Го молам Возвишениот Аллах, овој труд да биде само поради него и со ова дело да се послужат сите оние кои трагаат по вистината.

Благодарноста му припаѓа само на Возвишениот Аллах, а Неговиот благослов на пратеникот Мухаммед алејхи селам!

## Во името на Аллах, Милостивиот, Сомилосен !

### Предговор

Благодарност нека е на Аллах[1], а благословот на веровесникот Мухаммед[2] (с.а.в.с.[3]) кој не знаел ниту да чита, ниту да пишува, и на неговото семејството, како и на асхабите[4]!

Аллах ми овозможил да ја преработам книгата "Изхарул Хакк" (Триумф на Вистината) што ја напишал Рахметуллах Ибн Халил Ер-Рахман Ел-Кирнави Ел-Хинди.

Првото издание на босански јазик на книгата "Триумф на Вистината" излезе 1989 г., во четири тома од д-р Мелкави под покровителство на "Генерално претставништво за научни истражувања, фетви[5], давет[6] и упатување", чие седиште се наоѓа во Ријад (главен град на Саудиска Арабија).

На оваа скратена верзија и додадов некои податоци заради појаснување, како на пример:

-датуми на некои историски настани,

-година на смрт на некоја личност,

-две имиња на некоја личност ако нејзиното име се пишува со две имиња,

-старото и новото име на градот, ако тој има стар и нов назив,

-прецизирав за кое место се работи ако двете места имаат исто име,

-ги објаснив некои стручни изрази,

-додадов податоци за некои настани од христијанска и исламска историја поради појаснување,

-наведов наслови на некои книги без спомнување на името на нивниот автор,

---

**1)** Бог, Господар на сите светови, Создател на се...; хрис. Господ.

**2)** Мухаммед ибн 'Абдуллах ибн 'Абдул Муталлиб Ел Хашимиј Ел Курејш потекнува од Исмаил ибн Ибрахим алејхи селам, тој е последен Аллахов пратеник, роден е во Мекка 571. г.н.е. Првата објава од Возвишениот Аллах му дојде на 40-та година од неговиот живот во близината на Мекка. Умрел на 12-ти ребиул еввел 633.г. и тогашниот број на неговите следбеници изнесувал 124.000.

**3)** Кратенка од арапските зборови "Салаллаху алејхи ве селем" што во превод значи "Нека е Аллахов благослов и поздрав на него" а се кажува секогаш кога ќе се спомне името на Мухаммед алејхи селам.

**4)** Асхаби се муслимани кои живееле во времето на Мухаммед а.с., и го видоа макар еднаш во животот, и умреле во исламот. Кога некој од нив ќе се спомне, треба да се рече "радијеллаху анху", односно "нека е Аллах задоволен со нив".

**5)** Шеријатско правно мислење.

**6)** Исламско проповедање.

-никогаш го спомнав името на авторот и датумот на неговата смрт,

-некои текстови од двата Завета ги наведов од повеќе изданија поради нивна поткрепа,

-преместував одредени податоци напред или назад за да читателот што повеќе се користи и за да го поштедам од конфузија и несредени мисли,

-три поглавја од “Изхарул-Хакк” ги сложив во едно и го резервирав за книгите на евреите и христијаните, наведувајќи ги нивните имиња, со утврдување на нивната искривеност и укинување.

Тоа го сторив само затоа за да ја постигнам очекуваната цел и концизниот дел на ова дело биде, во најголема мера, корисен за читателите.

И додавам – помошта доаѓа од Аллах Возвишениот.

Ова големо дело “Изхарул-Хакк” од авторот Рахемтуллах ибн Халил Ел-Хинди е составено од увод и шест глави, а ова што следи е срж и суштина на тоа дело.

Др. Мухамед Абдулкадир Мелкави
Професор на Универзитетот на кралот Сууд
Ријад: 01. 01. 1415 г. хиџретска/ 10.06.1994 г.

## Вовед

### (Воведни напомнувања)

1. Текстовите на книгите на протестантските[1] научници повеќето се дојдени по пат на натурање а не по уверување.

2. Протестантите секогаш ги менуваат своите книги, обновувајќи некои од нивните содржини со одземање или додавање па поради тоа имаме големи разлики помеѓу старите и новите изданија, на што треба читателот да посвети внимание.

3. Не пречи истакнувањето на изразите: грешка, заблуда или лага во многу содржини и измислени приказни за веровесниците, бидејќи се работи за искривување на небесните книги, а не за Божји говор. Тоа не спаѓа во лош однос кон небесните книги, бидејќи обелоденувањето на искривувањата и лагата и исправување на некои нивни бесрамни содржини е должност на секој муслиман.

4. Христијанските научници практикувале да ги истакнат и обелоденат ретките “слаби” мислења на исламските научници за да потоа ги демантираат и со тоа на читателот му речат дека книгите на исламските научници се преполни со неосновани идеи, а всушност се работи за тоа дека тие секогаш ги прикриваат исправите мислења и не укажуваат на нив, а пак кога ги пренесуваат тие ги искривуваат што претставува нај одвратно изневерување на научната доверба во цитирање на нив спротивни мислења.

Таква е и постапката на свештеникот Д-р Фондер во познатата диспутација со Шејхот - Аллах да му се смилува, во Индија 1854 г. што ја објавил на англиски јазик откако во целост ги искривил наводите на двете страни.

---

**1)** Протестанттизам: Е име на нова христијанска секта, изведено од зборот “протест”. Оваа секта се појавила во 16.век како револт против заблудите во католицизмот, во кој спаѓаат индулгенцијата (проштевалница), забрана за женидба, забрана за читање на евангелија, наметнување на големе давачки и спречување на изучувањето природни науки. За реформите на разбирање на верата Европа се припремала од 12 век . Во тој процес се истакнале германскиот теолог **Мартин Лутер** (умрел 1546.г.), кој се спротиставил на папата **Леон** (**X**), како и францускиот теолог **Хон Келвин** (умрел 1563.г.), чии приврзаници се познати како француски протестанти (Хихунут), а чии цркви се наречени “евангелиски цркви”. Тие немаат централно водство поврзано со папата во Рим, го отфрлаат монаштвото, упатување молитва на светец, барање на нивно посредништво, црквени слики, икони и индулгенција. Оваа секта има приврзаници во Англија, Германија, Австрија, Америка и Данска.

Во некои негови книги Д-р Фондер[1] преведува и коментира Курански Ајети[2] по свое мислење, потоа ги напаѓа и претендира дека неговото толкување, а не толкувањето на исламските научници е исправно. Меѓутоа, тој воопшто и не го познава Арапскиот јазик, ниту куранските науки, а сака да биде прифатено неговото неисправно толкување а отфрли исправното толкување на исламските коментатори на Куранот.

Аллаху, покажи ни ја вистината со вистина и направи не нејзини следбеници и покажи ни ја заблудата со заблуда и оддалечи не од неа.

---

**1)** Др. Ц.Ц.П. Фондер е американски ориенталист, католик кој преминал во протестантизмот од лакомост за придобивање материјални добра на овој свет, поради угодување на неговата сопруга која била протестантка и преселување во Англија (што ова го објаснил неговиот пријател свештеникот Ференч). Англиската црква го пратила во Индија, заради покрстување на муслиманите. И тој се вбројува во трета особа по активноста за ширење на христијанството во Индија. Во последното време на неговото делување во Индија јавно ги предизвикувал муслимнските проучувачи на дијалог, мислејќи дека никој не му е равен. И дијалогот конечно се случил, а негов резултат е книгата "Триумф на вистината", која сега ја читаш во скратена верзија.

**2)** Инсерти или реченици од Чесниот Куран.

# Глава прва

## Наслови на книгите на Стариот и Нов завет, утврдување на нивното искривување и противставање.

**Првата глава содржи четири поглавја:**

**Прво поглавје:** Вовед во насловите на книгите и нивно набројување.

**Второ поглавје:** Докази дека следбениците на книги[1] немаат непрекинат ланец на преносители на Стариот и Нов завет и неоснованост на тврдењето дека денешната Библија е небесна Објава.

**Трето поглавје:** Докази дека оваа Библија е преполна со противречности, грешки и искривувања.

**Четврто поглавје:** Докази за постоење на дерогација во книгите во двата Завета.

---

1) Евреи и христијани.

## Прво поглавје

**Вовед во насловите на книгите и нивно набројување:**

Христијаните своите книги ги делат на два дела:

**Прв дел:** Книги за кои сметаат дека се напишани со посредство на веровесници кои живееле пред Исус[1], и го нарекуваат “Стар Завет”.

**Втор дел:** Книги за кои сметаат дека се напишани со надахнение, по смртта на Исус и го нарекуваат “Нов Завет”.

Стариот и Новиот завет заедно ја сочинуваат “Библијата”.

Тоа е грчки збор со значење “книга”, а на обвивката на таа нивна книга која ги содржи двата завета, пишуваат “Свето Писмо”.

Првиот дел на нивното Свето писмо[2] е Стариот завет и тој ги содржи следните посланија[3]:

Книга на Постанок (Битие)
Книга на Излез (Излез)
Левитски законик (Левит)
Книга на броеви (Броеви)
Повторен закон (Второзаконие)

Овие пет книги се именувани како “Мојсеево Петокнижие” или Тора[4]. Тора е збор со хебрејско потекло а има значење: закон, право и подучување. Меѓутоа, тие денес под зборот Тора го подразбираат Стариот завет т.е., ”Мојсеевото Петокнижие” и следните книги:

6. Јосиј [5]
7. Книга за Израелеви судии (Судии)
8. Книга за Рут (Рута)
9. Прва книга Самоил
10. Втора книга Самоил
11. Прва книга Цареви
12. Втора книга Цареви

---

**1)** Месија; веровесник на израелскиот народ, роден е во Назарет и од неговото раѓање се пресметува времето, односно новата ера.
**2)** Библија, која следбениците на книги ја сметаат за света.
**3)** Книги, се мисли на некои од библиските книги.
**4)** Исл. Теврат, односно Аллахова книга објавена на Муса алејхи селам.
**5)** Книгата на Јосиј Амонов син кој станува владетел во 638 г.п.н.е.

13.Прва книга Летописи
14.Втора книга Летописи
15.Езра
16.Неемија
17.Естира
18.Јов
19.Псалми (Давидови)
20.Пословици (Соломонови)
21.Проповедник
22.Песна над песни
23.Книга на пророк Исаија
24.Книга на пророк Еремија
25.Книга плач Еремиин
26.Книга на пророк Езекиел
27.Книга на пророк Даниел
28.Книга на пророк Осија (Хошеа)
29.Книга на пророк Јоил (Јоел)
30.Книга на пророк Амос
31.Книга на пророк Авдија (Обадија)
32.Книга на пророк Јона
33.Книга на пророк Михеј
34.Книга на пророк Наум
35.Книга на пророк Хабакук
36.Книга на пророк Софонија
37.Агеј
38.Книга на пророк Захарија
39.Книга на пророк Малахија (овој пророк живеел 420 г.п.н.е.)[1]

Самирјаните[2] од сите овие книги признаваат само седум: Мојсеевото Петокнижие, книга на Исус Навин (Јошуа) и книга за Израелеви судии (Судии).

Таа самирјанска Тора се разликува од хебрејската која ја прифатиле евреите а пак тие две се разликуваат од грчката Тора.

---

1) (г.п.н.е.) година пред новата ера односно пред раѓањето на Исус, а за датумите по неговото раѓање ќе пишуваме (г.н.е.) година нова ера.
2) Самира е град 8 км. одалечен од Наполис.Тој бил долго време престолнина на десет израелски племиња, така што името Самира се користело за целото северно кралство. Подоцна сите жители во средниот дел на Палестина (окулу Наполис) биле нарекувани Самирјани. Нивниот број денес е многу мал.

Во грчката Тора се наоѓаат седум посланија повеќе отколку во хебрејската, кои се нарекуваат апокрифни посланија а тие се :

1.Барох ( израелски веровесник )
2.Тобија
3.Јудита
4.Мудроста на Соломон
5.Книга на Исус Навин (Јошуа)
6.Прва книга за Макабејците
7.Втора книга за Макабејците

И со ова грчката Тора опфаќа 46 посланија.

А што се однесува пак на Новиот Завет што претставува втор дел од нивното "Свето Писмо" тој сега содржи 27 посланија со следниве наслови:

1.Евангелие според Матеј
2.Евангелие според Марко
3.Евангелие според Лука
4.Евангелие според Јован

Поимот "Евангелие" е резервирано за овие четири посланија, па се користи изразот "Четирите Евангелија".

Зборот "Евангелие" е земен од грчкиот збор "Инкилијус" или од коптскиот збор "Инклијун" кој значи "радосна вест" или "подучување".

Меѓутоа тие денес под поимот "евангелие" подразбираат книги кои ги опфаќаат сите книги на Новиот завет т.е. четирите Евангелија и следниве додатоци:

5.Апостолски дела
6.Јаковово послание
7.Прво Петрово послание
8.Второ Петрово послание
9.Прво Јованово послание
10.Второ Јованово послание
11.Трето Јованово послание
12.Јудино послание
13.Послание до Римјаните
14.Прво послание до Коринтјаните
15.Второ послание до Коринтјаните
16.Послание до Галатјаните

17.Послание до Ефесјаните
18.Послание до Филипјаните
19.Послание до Колосјаните
20.Прво послание до Солунјаните
21.Второ послание до Солунјаните
22.Прво послание до Тимотеј
23.Второ послание до Тимотеј
24.Послание до Тит
25.Послание до Филимон
26.Послание до Евреите
27.Откровение на Јован

Според тоа вкупниот број на посланија во Светото Писмо кај христијаните има ваков редослед :

**Во хебрејската Тора: Стар завет (39) + Нов завет (27) = (66) посланија.**

**Во грчката Тора: Стар завет (46) + Нов завет (27) = (73) посланија.**

Во 325 г.н.е. во градот Ница[1], по наредба на владетелот Константин 1-ви[2] одржан е собир на христијански научници поради донесување мнение за сомнителните посланија.

Овој собир, откако се посоветил, донел одлука да се прифати само Јудиното послание а отфрлат останатите (14) бидејќи се сомнителни, измислени и не прифатливи. Тие посланија се:

1.Естира
2.Јаковово Послание
3.Второ Петрово Послание
4.Второ Јованово Послание
5.Трето Јованово Послание
6.Јудино Послание
7.Послание до Евреите
8.Пословици (Соломонови)

---

1) Ница, Никаиа е стар град во мала Азија - денешен Изник, и во него се одржани два големи христијански собири: 325. и 787.г.

2) Константин,(288-337),син на царот Константин и царираца Хелена, римски император кој владее самостојно од 312.г. Во 313.г. издал закон со кој на христијаните им дал поголеми права. Тој прв дојде до идеја да ги повика хрис.собири. Под негов надзор е одржан Никејско-екуменскиот собир, на кој се водела расправа за Аријусиевото оспорување на божествената суштина на Исус.

9.Тоба (Тобиј)
10.Барух
11.Книга на Исус Навин (Јошуа)
12.Прво послание до Макабејците
13.Второ послание до Макабејците
14.Откровение на Јован

Тоа јасно се гледа во воведот на книгата Јудино Послание што ја напишал Јером[1] (умрел 420 г.п.н.е.).

Само по 39 години во 364 година во новата ера во градот Лудисија се одржал нов собир на христијанските научници кој заклучува дека, првите седум посланија (види од број 1-7) кои собирот во Ница ги отфрлил мора да се признат и сметаат за исправни и неискривени, а наредните седум (види од 8-14) за лажни, искривени и фалсификувани, па не се дозволува нивно прифаќање. Собирот овие заклучоци ги потврдил со јавен проглас.

Повторно по 33 години, (во 397 г.н.е.) се одржал нов собир на христијанските научници во градот Картага, (близу Тунискиот залив) кој исто така заклучува дека, мора да се признаат и земат за исправни и другите седум посланија (од 8-14) кои ги отфрлиле претходните два собира сметајќи ги сомнителни и лажни.

Според тоа овој собир на Картага ги поништил заклучоците на претходните два одржани собира и утврдил дека сомнителните и лажни посланија се всушност сите вистинити и прифатливи за поголем број христијани.

И на ова се останало 12 векови, се до половината на 16 век кога се појавила протестантската секта и ги отфрлила следните книги:

Јудино Послание
Пословици (Соломонови)
Книгата на Тобиј
Книгата на Барохин
Книга на Исус Навин (Јошуа),и
Книга за Макабејците

---

**1)** Јером: (348-420), еден од најголемите мисионери во првото време на христијаните, познат како (Саинт). Негови најпознати дела се: “Превод на Евангелијата на латински јазик” и “Попис на настаните”.

Од посланието “Естира” кое сочинувало (16) поглавја, протестантите ги прифатиле само првите 9 поглавја (до крајот на третиот пасус на десеттото поглавје) а ги отфрлила сите од (четвртиот пасус на десеттото поглавје) се до крајот на 16 поглавје.

За исправноста на таквата постапка тие ги навеле следните докази:

1. Хебрејскиот оригинален текст на овие посланија е изгубен и постои само негов превод.

2. Евреите од Ибрианско потекло не ги признаваат овие апокрифни посланија на Стариот завет.

3. Многумина христијани овие посланија ги отфрлаат и не се согласуваат дека се исправни.

4. Јером (умрел 420 г.) за овие посланија рекол дека не се комплетни и доволни за да ги решат верските прашања.

5. Клаус изјавил дека некои делови од овие посланија не можат да се прочитаа, особено Втората книга за Макабејците.

Погледни како книгите што се отфрлени од илјада претходници, поради загубеноста на нивниот оригинал, нивно искривување и отфрлање од старана на евреите, станале кај мнозина христијани прифатливи, надахнати и задолжителни да се следат.

А католичката црква[1] и до денес ги прифаќа сите апокрифни, сомнителни и лажни книги, сеедно припаѓале тие на Новиот или Стариот завет, следејќи ја одлуката од собирот во Картага.

А каква вредност и смисол има тоа што овие денес прифаќаат она што нивните претходници го отфрлиле!?

Одржаните собири претставуваат само темел и основа за разединување на христијаните кои се сомневаат во исправноста и божественото надахнение на нивните книги.

---

**1)** Христијанска секта која не опфаќа само еден одреден народ, туку настојува да го собере сиот народ под нивно закрило. Го признава и следи римскиот папа, како врховен духовен поглавар на сите католици во светот. Најголем број на приврзаници има во Италија, Австрија, Белгија, Франција, Шпанија и Португалија. Бидејќи под нејзино закрило има поголем број западни земји, ја нарекуваат западна црква или латинска црква. Додека за грчката црква се вели дека е источна црква или ортодоксна, која не го признава папата. Ортодоксната црква е нај раширена во Грчка и југоисточна Европа.

Основната разлика помеѓу католичката и протестантската црква е во тоа што протестантите бараат слободно мислење, истражување, проучување на верата и нејзините темелни догми, додека католиците сето тоа го забраниле, жестоко казнувајќи и на ломача палејќи ги некои слободоумни научници. Меѓутоа, овдека не се работи за важни разминувања, бидејќи двете секти веруваат во тројство, во божествената природа на Исус и во неговото распнување поради откуп на човечките гревови. (Ел-Мевсуа' ел-'арабијје ел-мујессере: стр. 1489.).

## Второ Поглавје

**Докази дека следбениците на книгите немаат непрекинат ланец на преносители на Стариот и Нов завет и неоснованост на тврдењето дека денешната Библија е небесна Објава .**

Небесна книга која мора да се следи е само онаа која е пишувана со посредство на веровесник и која по тоа до денес дојде со непрекинат ланец на преносители без измени и модификации.

Припишување книга на некој кој имал инспирација, само на темел на сомнежи и претпоставки, не е доволен доказ дека книгата навистина и припаѓа на таа личност на која му се припишува, па иако тоа тврдење го претпочита цела група или неколку групи на луѓе. Очигледно е дека за книгите на Стариот завет, припишани на Муса, Езра, Јошуа (Јосиј), Јеремија, Хабакук и Сулејман (Соломон) алејхи селам, нема доказ дека навистина им припаѓале токму ним. Тоа е затоа што нивниот ланец на преносители е изгубен ?!

Исто така очигледно е дека бројот на книгите припишани на Исус, синот на Марија, апостолите и нивните следбеници е поголем од седумдесет и дека денешните христијани се слагаат со тоа дека тие се лажни и измислени?!

Потоа, приметуваме дека за католиците е обврска да се следат апокрифните посланија, а за евреите и протестантите, нивна обврска да ги отфрлат?!

Значи припишување книга на некој веровесник или апостол не е доказ дека таа книга е плод на објава и надахнение и нејзиното следење не е задолжително. Многу пати во своите дијалози со христијанските научници Шејх Рахметуллах им барал целосен ланец на преносители од било кои книги од двата завета, па овие се извинувале дека тој е прекинат поради многуте несреќи и искушенија од временскиот период на 313-та година.

Факт е дека тие, за ланецот на преносители на нивните книги, имаат единствено, само претпоставки и сомневања што не значат ништо. Нивната воздржаност за донесување на целосен ланец од било кои нивни книги, јасно говори за нивната немоќ тоа да го сторат, бидејќи да можат, тоа не би го пропуштиле со што е дефинитивно докажано дека нивните книги останале без целосен ланец на преносители.

А сега поединечно за нивните книги.

## Тора (Теврат)

**Навистина оваа денешна Тора која му се припишува на Мојсеј не е од него, и на тоа укажуваат следните неколку факти:**

**1.** Ланецот на преносителите на оваа Тора е прекинат пред царот Јосиј синот на Амон кој како престолонаследник дошол во 638 г.п.н.е.

Примерокот на Тората која е пронајдена 18 години по неговото крунисување не може да се земе како поткрепа, бидејќи неа ја напишал свештеникот Хилкиј. Покрај тоа што не може да се земе како основа треба да се додаде, дека преовладува мислење дека и таа Тора е изгубена пред Бредшнајдер[1] да ја освои Палестина во 587 г.п.н.е.

Ако претпоставиме дека Тората тогаш не била изгубена, тогаш таа се губи со останатите книги на Стариот завет за време на освојувањето на Палестина. Тие тврдат дека некои посланија Езра ги пишувал во Вавилон, меѓутоа и тие што ги напишал се изгубени кога Ентиокс[2] (4-ти) ја освојувал Палестина.

Тој владеел со Сирија од 157-163 г.п.н.е., и работел на тоа да го уништи еврејството и да ја преобрази Палестина во Хеленизам па ги продал положбите на еврејските свештеници за пари, убил помеѓу (40.000) и (70.000) евреи, ги конфискувал сите нивни имоти, богомили и жртвувал свиња и ја запалил на денот на погибјето наредувајќи на 20.000 војска да го окупираат Ерусалим.

Ги нападнал во сабота кога биле насобрани на молитва. Ги испокрале, изрушиле и запалиле нивните домови и ѕидини, ги убиле сите луѓе вклучувајќи жени и деца. Тој ден се спасил само оној кој се скрил во ридовите, јамите и пештерите[3].

**2.** Големи несогласувања и меѓусебни противречја меѓу посланијата на денешната Тора и Првата и Втората книга Летописи

---

**1)** Бретшнајдер (Навуходоносор) владетел на Вавилон кој 587.г.п.н.е, ја поробил Палестина, го урнал храмот на Соломон и сите истакнати личности ги протера како робови во Вавилон.

**2)** Ентиокс (4-ти): Ентјухс е име за неколкумина римски владетели кои дошле после Александар Македонски и владееле со Сирија.Тука се мисли на Ентиокс (4-ти) кој владеел од 175-163 г.п.н.е., кој настојувал да ја уништи еврејската вера. Тој убил 40-70 илјади евреи. Огромното богатство што се наоѓало во Храмот го однел, а на олтарот заклал свиња, а потоа и наредил на 20 илјадната војска да го уништат Кудс. Го урнале до темел, ги запалиле куќите и убивале сè што се движи. Се спасил само оној кој успеал да избега во ридовите. Овој варварски настан ги поттикна Макабејците на востание.

**3)** Види точката број 2 на 91 страница.

кои ги напишал Езра со помош на Хагај и Захарие. Еврејските и христијанските научници се сложиле во тоа дека Езра згрешил, потпирајќи се на фалични листови и дека не правел разлика помеѓу синовите и внуците. Овие тројца веровесници биле следбеници на Тората, а оваа денешената постоечка Тора, да била дело на Мојсеј тие не би ја оспориле и не би се разминале во мислењата и не би западнале во ваква голема грешка потпирајќи се на непотполни документи. Исто така, да била Езрината Тора плод на надахнение како што тие тврдат немало да се случат апсурдни и безсмислени противречја помеѓу неа и Првата книга на Летописи и Втората книга Летописи.

Со ова јасно се обелоденува дека денешната Тора не е Тората која е напишана во времето на Мојсеј и дека тоа не Тората што ја напишал Езра. Факт е единствено тоа, дека денешната Тора е само збир на преданија и приказни кои се прошириле кај евреите што ги собирале нивните рабини не проверувајќи им ја веродостојноста. Тие, заедно со останатите посланија ги ставиле во “Зборник на книги на Стариот Завет”, кој ги содржи петте посланија на Мојсеј. Ова Мислење денес е многу распространето во Европа а особено меѓу германските научници.

**3.** Постојат јасни несогласувања и противречја во прописите на денешната позната Тора и книгата на Езекија. Значи кога би била исправна оваа денешна Тора, не би и противречила во прописите, книгата на Езекија.

**4.** Во денешната призната Тора не постои ниту едно место каде пишувачот говори за сопствени состојби и настани кои лично ги видел со свои очи, туку напротив, сите изрази во неа сведочат дека Мојсеј не е авторот и дека оваа книга е само еден куп преданија и приказни раширени меѓу евреите, со тоа што се спомнува кому, кои зборови му припаѓаат. Она што е по мислење на пишувачот Божји говор, напред ставил *“И Господ рекол”*, а она, што сметал дека е збор на Мојсеј тој вовел *“Мојсеј рекол”*. И во сите ситуации пишувачот за Мојсеј говорел во форма на трето лице. На пр.: *“И Мојсеј се качил...”, “И Господ му рекол...” , “И таму Мојсеј умрел”*.

Да е денешната Тора, Објава на Мојсеј, би се говорело барем на едно место во прво лице, бидејќи говорот во прво лице е по впечатлив и на зборовите им влева дополнителна моќ. И само ова е доволен доказ дека денешната Тора не е Објава на Мојсеј.

**5.** Еден од ценетите христијански научници д-р Александар Кидс во предговорот на “Нова Библија” рекол дека за три работи постојат јасни докази:

**а** - дека денешната Тора не е Мојсеево дело.

**б** -дека денешната Тора е напишана во Палестина, а не во времето на Мојсеј кога израелскиот народ бил во горaта Синај.

**в** - дека денешната Тора е составена во времето на Соломон, односно во периодот помеѓу 8 и 10 век пред Исус, што укажува на тоа дека помеѓу нејзиното пишување и смртта на Мојсеј изминале повеќе од 500 г.

**6.** Од искуство се знае дека јазикот на големо се разликувал во разни временски периоди. Ако се направи споредба на Англискиот јазик  пред 400 години и сега, ќе се најдат огромни разлики помеѓу нив.

Еден од големите христијански научници Нортон, рекол дека не постои некоја суштинска разлика во стилот на Тората и стилот на другите останати книги на Стариот завет кои биле пишувани по ослободувањето на Израелците од Вавилон. А помеѓу смртта на Мојсеј и  нивното ослободување стои временска разврска од  окулу 900 години.

И поради непостоењето на суштински разлики во стилот со кој била напишана Тората и останатите книги на Стариот завет, научникот Лијусидн, голем познавач на хебрејскиот јазик, тврди дека сите овие книги биле пишувани во ист временски период.

**7.** Во книгата, Второзаконие (27: 5 и 8) :

*(5)“Таму изгради Му и жртвеник на Господа, својот Бог, жртвеник од камења врз кои не си спуштил железо.”*

*(8)“Напиши ги на тие камења сите зборови на овој закон: врежи ги добро.”*

А во книгата на Исус Навин (Јошуа) , (8: 30 и 32) :

*(30)” Тогаш Исус (Јошуа) му подигна жртвеник на Господа, на Израелевиот Бог, на горaта Евал.”*

*(32)“Таму на камењето Исус (Јошуа) го преписа Мојсиевиот Закон, што беше напишан за Израелевиот народ.”*

Од овие текстови се гледа дека, каменот на олтарот бил доволен да се напише Тората на Мојсеј, а кога би била Тората на Мојсеј како оваа денешната која го содржи Петокнижието во сегашен размер, не би било возможно да се запише на камениот олтар.

**8.** Многуте грешки во Тората и бројните противречја меѓу нејзините книги ја исклучува можноста дека денешната Тора е иста онаа Тора со која дошол Мојсеј, бидејќи објавениот говор на Мојсеј или оној што го запишал, е над тоа да во него има толку многу грешки и општувања.

## Книгата на Исус Навин (Јошуа)

Откако видовме во каква состојба се наоѓа Тората која е темел на израелската религија да погледнеме во каква состојба е книгата на Исус Навин (Јошуа) која се наоѓа на второ место по Тората.

Научниците на следбениците на Книги ниту до денес не се сигурни за името на авторот на оваа книга, ниту пак за времето на нејзиното пишување.

И тука се разминале во пет различни мислења:

- дека авторот е Исус Навин (Јошуа), помошникот на Мојсеј,
- дека авторот е Елезер син на Арон (Харун алејхи селам),
- дека авторот е Финхас син на Елезер син на Арон,
- дека авторот е веровесникот Самуел,
- дека авторот е веровесникот Еремија.

А помеѓу Еремија и Исус Навин има повеќе од осум векови и оваа разлика е целосен доказ дека тие немаат ланец на преносители за нивните книги и дека сето тоа го градат врз основа на предпоставки кои всушност го представуваат тој ланец.

Во книгата на Исус Навин постојат зборови и мисли кои никако неможат да бидат негови, како што во неа постојат други исечоци кои укажуваат на тоа дека е можно нивниот автор да бил од времето на Давид или од него самиот. И сето ова повторно говори дека таа книга не е дело на Исус Навин.

Помеѓу денешната Тора и книгата на Исус Навин постојат големи општувања во некои прописи, а кога денешната Тора би била Мојсиева како што тие тврдат или дека книгата на Исус Навин е негово дело, тогаш би било незамисливо Исус Навин да и противречи и да ја оспорува во некои прописи.

Како е можно, Исус Навин застапникот на Мојсеј да направи такви грешки и да и противречи во настаните што се случувале во негово време?!

Видовме во каква состојба се наоѓаат Тората и книгата на Исус Навин а ни останатите книги на Стариот завет не се во подобра состојба.

Противречностите во нив се поголеми, поизразени и жестоки така што некои истражувачи ги оспориле некои книги на Стариот завет во целост, прогласувајќи ги за лажни приповедки и измислени приказни бидејќи претходниците, во книгите на Законикот, вметнале многу искривувања кои во основа биле неприфатливи и отфрлени.

И ова е доволен доказ дека следбениците на книги не поседуваат целосен ланец на преносители ниту за една нивна книга и дека говорат врз основа на сомневање и нагаѓање и дека книгата не е плод на надахнение со самото тоа што се припишува на личност која имала инспирација и надахнение.

## Евангелија

Сите претходни христијани и значителен број денешни, се слагаат во тоа дека, Евангелието на Матеј е напишано на хебрејски јазик и дека е загубено поради измените што биле направени во него од некои христијански секти и поради огромните штети и несреќи што ги зафати христијаните во првите три века.

А што се однесува на денешниот постоечки примерок на Евангелието на Матеј на хебрејски јазик, тој е превод на превод од грчки јазик и за него не поседуваат ланец на преносители, ниту го знаат името на неговиот преведувач, ниту било што за него, за што и Ером дал признание. Сиот говор во него се темели на претпоставки: “Веројатно го превел тој и тој ...”, но врз основа на вакви сомневања не може да се утврди дали книгата му припаѓа на нејзиниот автор.

Текстовите на повеќе од 50 научници се согласни дека ова Евангелие, што му се припишува на Матеј (кој е воедно и нај старото кај нив) сигурно не е негово дело, бидејќи сите книги на Новиот завет се пишувани на грчки јазик сем Евангелието според Матеј и Павловото послание на Хебреите.

Уверливо се знае дека двете се пишувани на хебрејски јазик и за тоа постојат веродостојни податоци а Матеј е единствениот кој го напишал Евангелието на хебрејски. Своето Евангелие тој го напишал на хебрејски јазик за евреите во Палестина кои ја чекале најавената личност од потомокот на Авраам и Давид, а потоа преведувачите го превеле според нивно сопствено мнение и способност.

А што се однесува до Матеј, тој своето Евангелие не го превел на грчки јазик, а негов преведувач е анонимна личност. Останатите Евангелија се пишувани на грчки јазик. Оној кој тврди, дека Матеј и останатите пишувачи, своите Евангелија ги напишале на грчки јазик, тој е во очигледна заблуда.

Истражувачот Нортон напишал голема книга во која тврди дека Тората е апокрифно дело и дека Мојсеј не ја напишал, а во Евангелијата забележал мноштво грешки и искривувања. Во оваа книга тој спомнал уверување дека Матеј, своето Евангелие го напишал на хебрејски бидејќи во тоа се согласни сите негови претходници и ниту еден од нив тоа не го оспорува и ова сведочење е прифатено.

Наспроти ова, друго мислење не постои, па така докажувањето е чиста излитеност. Претходниците сведочат дека христијаните од еврејско потекло имале хебрејски примерок на ова Евангелие и дека тој постоел и бил во употреба се до времето на Ером.

А денешниот примерок на Евангелието на Матеј е само превод чиј преведувач е непознат (ниту мноштво други податоци), ниту пак во каква состојба е.

Тврдењата на претходниците го поткрепува тоа што Матеј бил апостол и лично го видел Исус, во мноштво ситуации слушнал повеќето негови зборови со сопствени уши, и да е тој автор на ова Евангелие, тоа би се видело барем на едно место во нејзиното опишување на настаните кои ги видел. Би говорел во прво лице како што е тоа обичај и кај тогашните и кај денешните автори. Значи ова Евангелие всушност не е негово дело.

Еден од големите научници на сектата Маниханенс[1] професорот Фауст Ел Џереми вели: "Ова Евангелие е во целост лага. Неговите први две поглавја се додедени и тие се неприфатливи за марисионите[2], ебионитите[3] Јуни Тирин и за свештеникот Вилијамс".

---

1) Маниханенс: Основач на оваа секта е иранскиот реформатор Мани синот на Фатик, кој живеел во Персија (Иран) во третиот век во новата ера, за време на Сабура 1-ви. Мани бил махус (поклоник на огнот), но основал вера помеѓу огнопоклоници и христијанство. Големо влијание врз него оставило будизмот. Во 242 .г., се прогласил за веровесник кој бил пратен да ја надополни верата на Исус која била со недостатоци.Тогашните власти го протерале, а кога се вратил во својата земјата го осудиле на смрт, а го убил Бехрам синот на Хермуз синот на Сабура. Меѓутоа, со тој чин не било спречено и неговото учење, туку напоротив се проширило во разни подрачја во римската империја, во мала Азија, Бугарија и Австрија. Тоа учење наидувало на жесток отпор од христијанството и така било темелно уништено во 500-та година. Ларднер цитира: "Сектата Маниханенс не ги признава книгите на Стариот Завет, тој тврди дека израелските веровесници ги опседнала сатаната, дека тој зборувал со Мојсеј и дека тој, а не Господ му ја дал Тората и дека за нив израелските веровесници се крадци (Еванг. според Јован 10:8), па дека Новиот завет го снајде искривување и така од него може да се земе што сакаме а останатото да се отфрли. Кај нив постојат совршени и послушни христијани, а водачот на нивната секта е застапник на Исус, кого го слушаат дванаесет поглавари како Исусовите апостоли и 72 епископи колку што имал и Исус ученици."

2) Марисиони: Оваа секта ја основал Марсион во 144-та година. Тој го порекнал Господ во Стариот завет зборувајќи дека тој е немилосрден и груб. За кус период тој присобра голем број христијани окулу себе. Оваа секта ги отфрла сите книги на Стариот завет, тврдејќи дека тие не се од Господ, а за книгите од Новиот завет тврдел дека се сите извитоперени сем Евангелието според Лука и 10 посланија на апостол Павле, а и овие спомнати Евангелија и посланија многу се разликуваат од денешните. Тие веруваат дека Исус по неговата смрт влегол во пеколот и од него ги извадил лошите души како што се Кабил, жителите на Содома (Лутовиот народ) и други, а во него ги оставил добрите души како што се Авраам, Ное, и други. Во 3-от век овие идеи ги прима Мани, кој ја основа сектата Маниханенс. Со испреплетени мислења на овие две секти настанува сектата Марисиони а нејзиното учење го презеде сектата Маниханенс.

Истражувачот Нортон, овие две евангелиски поглавја, ги оспорил на многу места.

Ером пак изјавил дека многу поранешни научници се сомневале во изворноста на 17-та глава (последна) во евангелието според Марко, како и во глава 1 и 2 и некои исечоци од 22 глава на Лукиното евангелие. А 1-та и 2-та глава никогаш не биле составен дел на книгата на сектата Марисиони. Проучувачот Нортон вели дека исечоците од 9-ти па до 20-ти, во 16-та глава на евангелието според Марко се вметнати и дека пишувачите повеќе се наклонети кон додавање отколку кон одземање. А што се однесува на Евангелието што му се припишува на Јован, постојат неколку фактички состојби кои укажуваат дека тој не го напишал.

Еве неколку од нив:

**1.** Ниту една реченица на ова Евангелие не укажува на тоа дека пишувачот пишувал за настани во кои бил лично присутен или се случувале во негово присуство. Напротив, неговите реченици, мисли и исечоци потврдуват дека нивниот автор е некој друг а не апостол Јован. Тој на крајот од ова евангелие (21:24) вели:

*"Ова е ученикот, кој сведочи за ова и го напиша ова; и знаеме дека неговото сведоштво е вистинско".*

И кога пишувачот го наведува говорот на ап.Јован тој употребува заменка за трето лице за да непосредно по тоа (во сопствениот говор) употреби заменка за прво лице "знаеме" и со тоа, јасно укажал дека авторот е некој друг а не ап. Јован.

**2.** Иринеј (Ериниус-Irenaeus)[1] (кој живеел во 2 век во н.е.) учел кај Поликарп, ученикот на ап. Јован. Во времето на Иринеј една група на луѓе тврдела дека ова Евангелие не е негово дело. А ова Евангелие да било навистина негово дело тоа би го знаел неговиот ученик Поликарп, а тој би го известил неговиот ученик Иринеј. А познато е дека Иринеј знаел многу преданија напамет и пренесувал многу податоци од Поликарп помалку важни од овие. Иринеј е првиот кој ги спомнал трите евангелија (на Матеј, Марко и Лука) во 200 г.н.е., но не го спомнал и Евангелието на Јован.

---

**3)** Ебиони: Секта, основана од големиот јазичен познавач во 1-от век во новата ера Ебион ел Искендериј. Сектата се појавила во времето на ап.Павле и жестоко се спротивставила на неговото учење. Нејзиниот основувач Ебион, станал познат по писмото во кое ги напаѓа евреите, а на кое возвратил еврејскиот научник Јосип.

**1)** Иринеј Лионски е роден во Смирна, денешен Измир, Турција во 2 век. Отслужувал во црквата Лион во Франција каде станува бискуп. Тој е ученик на Поликарп и тој прв ги спомнува трите евангелија во 200-та год., (Китабун тарихи кенисетил Месих 'ала веххил ихтисар: стр.46).

Втор, веднаш по Иринеј кој ги спомнал сите четири евангелија во 216 година, бил Александар Клемент 1-ви.

Така оние кои веруваат дека ова Евангелие е дело на апостол Јован не се во состојба да изнесат ниту еден доказ против оние кои го порекнуваат, а ниту Иринеј не им посведочил.

**3.** Анулирањето на припадноста на ова Евангелие на ап. Јован не е особина само на Исламот, како што може да се види од следното:

**а** - проучувачот Селсус кој бил идолопоклоник уште во 2-от век во н.е., тврдел дека христијаните ги менувале содржините на своите Евангелија три или четири пати.

**б** - проучувачот Фаустус и водач на сектата маниханенс уште во 4-от век говорел оти е сигурен дека Новиот завет не го напишал Исус ниту неговите апостоли, туку дека неговиот автор е анонимна личност, а го припишал на апостолите и нивните ученици само затоа за да го прифатат луѓето. Тој со тоа на сите следбеници на Исус им нанел голема неправда, бидејќи напишал книги полни со грешки и противречности.

**в** - Истандел напишал дека авторот на Евангелието според Јован, без сомнение, е дело на ученик на александриското училиште.

**г** - Истражувачот Бредшнајдер рекол: "Навистина ова Евангелие како и трите Јованови посланија не се дело на ап. Јован. Тие заедно со евангелието се напишани на почетокот на 2-от век во н.е.".

**д** - познатиот истражувач Крутис вели "Навистина црквата Ефесус го додала 21-то поглавје."

**ѓ** - верската секта улуџин во 2-от век го отфрлила ова евангелие и се друго со што Јован дошол и ја отфрли секоја можност тоа да биде дело на ап.Јован.

И заклучно со зборовите на истражувачот Хорн кој во појаснувањето вели дека до нас пристигнале податоци од времето на пишувањето на Евангелијата, од страна на старите црковни историчари, со недостаток и без цел, бидејќи првите предходници ги прифатиле измислените преданија и лажни приказни за вистински и ги запишале во нивните книги. Оние по нив, ги прифатиле, од почитување кон предходниците, а потоа и вистинските и лажните преданија ги пренесувале од пишувач до пишувач за да на самиот крај биде невозможно нивното

разликување и одделување поради долг временски период. Исто така Хорн наведува, разминување, кога е во прашање пишувањето на Евангелијата, на следниов начин:

- Евангелието според Матеј е пишувано во 37., или 38., или 41., или 48., или 61., или 63., или 64 година.

- Евангелието според Марко е напишано во 56., или по неа до 65. година.

- Евангелието според Лука е напишано во 53., или 63., или 64.година.

- Евангелието според Јован е напишано во 68., или 69., или 70., или 97., или 98. година.

Ете, ваква е состојбата на четирите Евангелија кај христијаните а ниту останатите посланија на Новиот завет не се во подобра состојба.

Тоа јасно му покажува на секоја разумна личност дека христијаните не поседуваат целосен ланец на преносители на книгите на Стариот и Новиот завет.

Поради тоа тие немаат основ да тврдат дека нивните книги се пишувани со надахнение и Божја објава, бидејќи тоа тврдење во основа е лага, на што укажуваат и следните податоци:

**а** - овие книги се преполни со исправки и грешки направени намерно и ненамерно, а многубројни се и спротивните разбирања и толкувања, така што научниците, следбеници на Книги, немаат основа да го порекнат тоа. Нивните истражувачи и коментатори биле сами принудени да признат многубројни грешки и исправки, исто како што признале дека имаат спротивни ставови за некои мислења дали се исправни или не. Некои одредени нелогичности се обиделе да ги исправат во благи, но во основа слаби исправки, кои здравиот разум не би ги прифатил, бидејќи навистина е апсурдно во Божјиот говор да се најдат искривувања и грешки. Кога Божјиот говор ќе се искриви тој престанува да биде Божји (со надахнение) .

Истражувачот Хорн рекол: "На пишувачите им било дозволено да пишуваат по сопствено мнение, обичаии и разбирање. И никој не тврди дека тие во сите ситуации биле надахнати и дека секоја работа ја пишувале со надахнение и дека е секој пропис плод на тоа надахнение".

Собирачите на коментарите на Хенри и Скот[1] тврдат: “Не е задолжително, се што напишал веровесникот, да биде надахнато или законодавно”.

Во “Енциклопедија Британика” се наведува дека голем број научници велат: “Секој говор и секој наведен опис во Светото Писмо не е состојба на надахнение. Оние што тврдат дека секој говор во неа е надахнение неможат лесно тоа да го докажат”.

Во “Енциклопедија Рес” напишана од нај истакнати истражувачи се вели: “Во делата на овие пишувачи и во нивните говори се наоѓаат противречја и грешки. Апостолите меѓусебно не се сметале за автори на објава со надахнение, а поранешните христијани не ги сметале апостолите за непогрешливи, бидејќи понекогаш се појавувало спротивставување”. Идентично е и со книгите што ги пишувале учениците на апостолите.

Така, кога станува збор за надахнение, научниците на Марковото и Лукиното евангелие се воздржале. Истакнати протестантски научници тврдат дека секој говор во Новиот завет не е плод на надахнение и дека апостолите погрешиле.

**б** - историчарот Нортон ги пренесува зборовите на Ајхарн:

“Христијанскиот народ во почетокот имал кусо послание во кое биле опишани случките од животот на Исус, и тоа послание може да се нарече оригинално Евангелие кое било напишано за верниците кои, зборовите на Исус не ги слушнале со свои уши и не го виделе со свои очи.“

Ова евангелие било основа и за сите останати многу бројни Евангелија што се појавиле уште во 2-от век во н.е. меѓу кои се и Евангелието според Марко, Лука и Матеј. Меѓутоа овие Евангелија паднале в раце кај оние кои ги прошириле, додавајќи им нови содржини.

Така постепено во нив се појавил вишок, и ги помешале вистинските случки со лажни приказни, во кои при долго кажување, се појавува лош стил на проповед.

И секогаш кога овие приказни се пренесувале усмено, станувале се полоши и несигурни (не влевале доверба), така што црквата кон крајот на 2-от век и почетокот на 3-от била принудена,

---

1) Коментарот на Хенри и Искат е издаден во Лондон. На почетокот тие биле засебни коментари. Секој, од нив двајца имал свој коментар, а ги обедини и во скратена верзија ги издала нивната група на научници, насловувајќи ги како „Коментарите на Хенри и Искот“.

од многубројните Евангелија кои биле во употреба а кои биле повеќе од 70 да одбере само четири.

Црквата сакала, луѓето да ги прифатат овие четири Евангелија а да ги отфрлат останатите. Но, да го сочувала оригиналното Евангелие од туѓите додавања тогаш би била за висока пофалба, но тоа било невозможно поради дополнувањата во многуте примероци. Не постоел примерок без додатоци, така што било готово невозможно да се разликува оригинал од фалсификат, па поради тоа повеќето предходници се сомневале во многу исечоци на Евангелијата и не биле во можност потполно да ја изведат работата на чисто.

Печатница во тоа време не постоела, па затоа секој сопственик на примерок, внесувал во него што ќе посака од приповедките и преданијата. И кога ваков примерок се умножувал и дистрибуирал, не се знаело дали тој ги содржи само зборовите на авторот или не? Предупредувачите и упатувачите постојано се жалеле дека пишувачите за многу кусо време им ги измениле книгите и дека ѓаволските ученици, во нив внеле нечисто, така наречено надахнение, исфрлајќи некои делови а внесувале други по сопствено мнение, па поради тоа таа го изгубила својството на Божје надахнение.

Од доказите дека искривувањето на Светото Писмо во тоа време било сосема вообичаено, е и тоа што пишувачите, на крајот од нивните книги, ги проколнуваат со тешка клетва сите оние кои ќе им изменат или нешто додадат во нивната книга. Меѓутоа искривување сепак имало дури и во самата биографија на Исус и се проширило до таа мерка што научникот  Селсус, кој бил идолопоклоник, им замерил на христијаните тврдејќи дека нивните Евангелија се изменети три, четири па и повеќе пати.

Тоа не е ништо чудно ако се знае дека многу луѓе поради недостаток на оргиналот, уште од времето на објавувањето на Евангелието, се впуштиле во менување, додавајќи или одземајќи, или со менување на зборовите со приближни на нив.

Го менувале и опишувањето на настаните на Исус и неговите зборови онака како што на нив им одговарало, а тој обичај, што заживеал кај нив, се пренел и кај првата генерација, па се продолжил во втората, па во третата, се додека не се проширил до таа мера што  оние кои не ја следат Христијанската вера многу добро го запознале овој  нивен обичај.

Кон крајот на 2-от век Александар Клемент Јанус спомнал дека тогаш постоеле луѓе на кои главна преокупација им било менувањето на Евангелијата.

Коментирајќи ги зборовите на Ајхорн, историчарот Нортон рекол оти ова не е само мислење на Ајхорн туку и на сите многу други германски мислители. И покрај тоа што Нортон бил добро познат како бранител на Евангелијата, тој напомнал и подробно опишал седум вметнати делови во овие четири Евангелија и признал дека се искривени. Тој објаснил дека лагата се помешала со опишувањето на надприродните случки и дека денес е многу тешко да се препознае вистината од лагата.

Па може ли ваква книга, во која вистината се преплела со лагата да биде плод на Божје надахнение?!

Па дали и понанатаму некој од следбениците на Книги има право да тврди дека сите книги на двата Завета или нивните исечоци се плод на надхнение?!

Ние муслиманите цврсто веруваме дека оргиналната Тора што му е објавена на Мојсеј и Евангелието што му е објавено на Исус се изгубени пред појавата на Мухаммед алејхи селам и дека од нив во ова време имаме само две историски книги во кои се заплеткале вистински и лажни преданија. И не велиме дека тие биле сочувани до појавата на Мухаммед алејхи селам и дека нивното искривување наследи по тоа. Ниту еден муслиман тоа не го тврди.

А што се однесува до посланијата на ап. Павле, тие се во основа неприфатливи, бидејќи ние муслиманите го сметаме за еден од многубројните лажливци кои се појавиле во 1- от век, чија задача била да ја искриви верата на Исус, а апостолите се ученици на Исус и негови искрени следбеници. Веруваме дека биле побожни, но неверуваме дека биле веровесници. Нивните зборови, за нас се зборови на вредни ученици кои се обидувале самостојно да решат некои верски прашања, а подложни биле на грешење.

Губењето на оригиналното Евангелие и ланецот на неговите преносители во 1-виот и 2-от век, ја симнува сета одговорност од зборовите на апостолите, а особено поради тоа што тие, во многу случаеви, не разбирале што тоа Исус сакал да им каже, што се приметува многу јасно во денешните Евангелија поради (општувањето) на неговите зборови.

А што се однесува на Марко и Лука тие не се апостоли и не постои ниту еден доказ дека објавата им доаѓала од Бога, а немале чест ниту да го видат Исус.

Тевратот (Тората) за нас муслиманите е небесна Книга објавена на Муса (Мојсеј) алејхи селам исто како што е и Инџилот (Евангелието) објавен на Иса (Исус) алејхи селам. Се што се наоѓа во нив е објава од Возвишениот Аллах, и не им било дозволено да бидат изменети со вадење или додавање или со било кое друго менување на нивните зборови (содржини).

Во следните сури (поглавја) Ел-Бекаре, 87; Худ, 110; Ел-Муминун, 49; Ел-Фуркан, 35; Ел-Касас, 43; Ес-Сеџде, 23; Фусилет, 45 се зборовите на Возвишениот Аллах :

**“ И ние на Муса му дадовме книга ... “**

А во суре Ел-Меиде, 46 и суре Ел-Хадид, 27 Возвишениот Аллах зборува за Иса алејхи селам: **“ И ние му дадовме Инџил ...”**

Во суре Мерјем, 30 исто така за Иса алејхи селам: “ **Тој ми даде книга и веровесник ме стори ...”**

А во суре Ел-Бекаре 136 и суре Али Имран, 84 се Аллаховите џелле шенуху зборови: **“ ... и (веруваме) во она што му е дадено на Муса и Иса ... “** (т.е. книгата Теврат и Инџил).

Значи, овие историски книги и посланија на Стариот и Новиот завет, познати како Свето Писмо не се Теврат и Инџил кои се спомнуваат во чесниот Куран и не треба да се сметаат за вистински и божествени. Проценката на сите книги на двата завета е следна: секое предание во нив, кое се слага со чесниот Куран, за нас е прифатливо и веруваме во тоа, а секое предание кое се коси или го оспорува чесниот Куран, за нас е неприфатливо и во основа го отфрламе. А она предание за кое чесниот Куран ништо не кажува и не го потврдува но не го ни оспорува, и ние исто така молчиме, и не го потврдуваме а ниту пак го оспоруваме.

Возвишениот Аллах во суре Ел-Меиде 48 вели:

**“А тебе ти објавуваме Книга, сама вистина, да ги потврди книгите пред тоа објавени и над нив да демне.”**

Куранот е чувар на предходните книги и тој, кон нив е искрен. Ја обелоденува и поддржува вистината во нив, а лагата ја изнесува на виделина и ја отфрла. Исламските научници што се спротивставиле на Тората и Евангелието изнесувајќи ги на виделина сите лаги и искривувања во нив, немале намера со тоа да се спротивстават на оној Теврат и Инџил што им ги објавил

Возвишениот Аллах на Муса и Иса алејхи селам. Нивната намера била да се спротивстават на овие историски и животописни книги, што во овие неколку столетија се собрани во два Завета, а потоа прогласени како “објавени” и со надахнение напишани книги.

Тоа се оние книги за кои Аллах џелле шенуху вели:

**“А тешко на тие што со свои раце пишуваат Книга, а потоа велат: “Еве, ова е од Аллах”- за да извлечат незначителна корист за тоа. И тешко ним за она што нивните раце пишуваат, и тешко и тешко ним, што на тој начин заработуваат!”** (Ел-Бекаре,79).

Сите следбеници на Исламот се слагаат дека вистинскиот Теврат и Инџил, објавени од Возвишениот Аллах на Муса и Иса алејхи селам, не се оние што се насловени како Стар и Нов завет, бидејќи под тоа име не се објавени во чесниот Куран, затоа што денешната Тора има три, а Евангелието четири различни верзии, а Возвишениот Аллах објавил само еден Теврат на Муса алејхи селам и само еден Инџил на Иса алејхи селам.

Оној кој ги порекнува Тевратот и Инџилот спомнати во чесниот Куран е неверник и отпадник од Исламот. А оној кој ги порекнува лажните приказни, преданија и подметнувања насочени кон Аллах и кон Неговите чесни веровесници, што се наоѓаат во Стариот и Нов завет (Светото Писмо), не е неверник и не испаѓа од рамките на Исламот. Напротив, да ги анулира и обелодени искривувањата и лагите што се наоѓаат во нив, е должност на секој исламски проучувач, за да се разликува Божественото, од она што на Неговата Возвишеност не му прилега и ја сочува честта на Аллаховите веровесници од валкање.

Овие три меѓусебни различни верзии на Тората се преполни со меѓусебни противречности и исклучувања. Во нив е меѓу друго, наведена и приказната за смртта на Мојсеј и неговиот погреб во зејмата Моап, по што со сигурност дознаваме дека тоа не е вистинскиот, од Возвишениот Аллах, објавен Теврат на Муса алејхи селам.

Четирите денешни Евангелија се исто така преполни со противречности и исклучувања. Во нив се спомнати кажувањата за распнувањето на Исус (по нивно тврдење), па опишан е денот кога умрел, па кога бил погребан, од што извлекуваме јасен заклучок дека всушност таа книга не е вистинскиот Инџил што е објавен на Иса алејхи селам.

## Трето Поглавје

**Докази дека оваа Библија е преполна со противречности, грешки и искривувања.**

**Прв дел: Обелоденување на некои противречности.**

**1.Несогласување во имињата и бројот на синовите на Венјамин:**

Во првата книга на Летописи (7: 6) стои:

*"Венјаминови синови: Вела, Вехер и Едијаил, тројца."*

Во првата книга Летописи (8: 1-2) :

*"На Венјамин му се роди првенецот Вела, вториот Асвил, третиот Ара, (2) четвртиот Ное и петиот Рафа."*

Во книгата Битие (46: 21):

*"Венјаминови синови: Вела, Вехер, Асвил, Гира, Нааман, Ихиј, Рос, Мупим, Упим и Аред."*

Според првиот текст Венјамин имал само три сина, а според вториот пет сина. Така овие два текста се исклучуваат еден со друг. Се разминале во имињата и бројот. А се слагаат само во името Вела. Додека според третиот текст тој има десет сина.

Значи, третиот, се разминува во однос на првите два текста во бројот и имињата, а се слага само во две имиња, а сите три текста се слагаат само во името Вела. Првите два текста се од истата Книга и преставуваат противречност во зборовите на еден ист автор, а тоа е Езра. Потоа имаме противречност и меѓусебно исклучување помеѓу она што го напишал Езра во првата книга Летописи и она што е напишано во книгата Битие. Христијанските научници во овие противречности се заплеткале и конечно биле принудени да ја признаат грешката и да му ја припишат на Езра. Тие рекле: "Благословните листови од кои Езра земал податоци не биле комплетни па затоа не правел разлика помеѓу синовите и внуците."

**2. Контраверзности во бројот на израелските и јудејските борци:**

Во втората книга Самоил (24 : 9) стои:

*"Јоав му го даде на царот пописот на народот: Израелците беа осум стотини илјади борци вешти со меч, а Јудејците пет стотини илјади луѓе."*

Во првата книга Летописи (21 : 5) :

*“Јоав му го даде на Давида списокот на преброениот народ; а имаше во целиот Израел единаесет пати по сто илјади кои мавтаа со меч, а во Јуда четири стотини и седеумдесет илјади мажи кои мавтаа со меч.”*

Според првиот текст бројот на војниците во Израел изнесува: (800.000), а во Јудеа (500.000) а според вториот текст нивниот број во Израел изнесува: (1.100.000) а во Јудеа (470.000).

Помеѓу двата наведени текста постои огромна разлика во набројувањето на борците. Разликата во бројот на израелските борци е (300.000), а разликата во бројот на јудејските борци достигнува (30.000).

Адам Кларк[1] во својот коментар признал дека е многу тешко да се одреди, кој од овие два текста е исправен, бидејќи во историските книги имало многу корегирање.

Да се вложи труд во тоа е безвредно, па подобро е да се признае искривувањето бидејќи ова е факт кој неможе да се оспори, а ниту преносителите не биле надахнати.

**3.Противречност во вестта на Гад Ерај :**

Во втората книга на Самоил (24: 13):

*“Така Гад дојде кај Давида и му го соопшти ова: “Сакаш ли да дојдат седум гладни години во твојата земја, или да бегаш три месеци пред своите непријатели кои ќе те гонат”*

Во прва книга Летописи (21:11-12):

*“(11) Откако дојде кај Давида, Гад му рече:,,Господ вели вака: “Избери си за себе (12) или глад за три години или ти да бегаш три месеци пред непријателите, и да те стига мечот на твоите непријатели...”“.*

Помеѓу двата текста постои разлика во должината на гладувањето. Во првиот текст 7 години, а во вториот 3 години.

Во хрватската библија од 1992 година преведена од Ѓуро Даничиќ и Вук Стеф. Караѓиќ во издание на “Библиско друштво”, стојат 7 години глад (Втора книга Самоил 24:13). А во македонската

---

1) Адам Кларк: (1675-1729), еден од нај истакнатите англиски филозофи, голем протестантски коментатор, ученик и пријател на Исак Њутон. Во 1851-ва год. во Лондон е издаден неговиот коментар за Стариот и Нов завет.

библијата од 1999 година во издание на “Евролибер” преведена од Душан Х. Константинов, во истото поглавје стои 3 години глад.

И ова е доволен доказ за измените во книгите на христијаните. Нивните коментатори признале дека грешката е во првиот текст.

Адам Кларк вели: “Навистина текстот на првата книга Летописи е без сомневање во право бидејќи се совпаѓа со грчкиот примерок.”

**4.Несогласување окулу староста на царот Охозиј (Јуда) за време на неговото зацарување :**

Во втората книга Цареви (8: 26) :

*“На Охозиј му беа дваесет и две години кога се зацари, а царуваше една година во Ерусалим “.*

Во втората книга Летописи (22: 2) :

*“Му беа четириесет и две години кога се зацари. Царуваше една година во Ерусалим “.*

И така еден текст се спротивставува на друг. Разликата е дури дваесет години.

Вториот текст е без сомневање погрешен, бидејќи според она што стои во втората книга Летописи (21:20 и 22:1-2) неговиот татко умрел на четириесет години, а Охозиј го наследил веднаш по неговата смрт.

Па така, ако вториот текст е точен, тогаш Охозиј би требало да биде постар од својот татко две години што е навистина невозможно.

Дека овде пишувачот погрешил тоа го потврдуваат Адам Кларк, Хорн, Хенри и Скот во своите коментари.

Текстот на втората книга Летописи (22:2), сеуште е присутен во некои верзии на библијата како на пример од Д-р Душан Хаџи-Константинов од 1999 година во издание на “Евролибер“, додека во библијата “Нов свет превод на Светото Писмо“ издадена 1961 година од “Стражарска кула Библија и општествен систем“ што ја користат јеховите сведоци, истиот текст на Втората книга Летописи (22:2) е преправен, што преставува уште еден доказ за искривување на текстовите на Библијата со корекции додавање или одземање.

**5.Несогласување окулу староста на царот Јоахин за време на неговото зацарување.**

Во втората книга Цареви (24:8-9) :

*“(8) На Јоахин му беа осумнаесет години кога се зацари, и царуваше три години во Ерусалим...(9) Тој правеше што е зло пред Господовите очи...”.*

Во втората книга Летописи (36: 9) :

*“На Јоахина му беа осум години кога се зацари, а царуваше три месеци и десет дена во Ерусалим; правеше што е зло пред Господовите очи “.*

И помеѓу овие два текста има разлика од десет години.

Коментаторите објасниле дека е грешка, поточно во вториот текст, бидејќи должината на неговото владеење е само три месеци, а потоа е одвededен како заробеник во Вавилон и таму останал заедно со своите жени.

Спротивно е на обичајот да некоја личност на осум години има сопруги и спротивно е на законот да се рече за некого како што е ова детенце: *“...правеше што е зло пред Господовите очи '*. Па поради тоа проучувачот Адам Кларк вели: “Овој дел, во ова послание е искривено”.

**6.Несогласување во бројот на убиените со еден удар, од еден од Давидовите херои:**

Во втората книга Самоил (23: 8):

*“...тој замавна со своето копје против осум стотини и ги погуби одеднаш“.*

Во првата книга Летописи (11: 11):

*“...тој замавна со своето копје на триста и ги погуби одеднаш“.*

Разликата во наброените во двата текста изнесува 500 убиени. Адам Кларк и д-р.Кенисот велат: “Во овој пасус постојат три големи грешки”.

**7.Несогласување во бројот на птиците и животните кои се земени во бродот на Ное (Нух алејхи селам):**

Во книгата битие (6:19-20): *“(19) А од се што е живо - од сите суштества - воведи во бродот по две од секое, за да преживеат*

*со тебе, и нека бидат машко и женско. (20) Од птиците според нивните видови, од животните според нивните видови, и од сите видови што ползат по почвата според нивните видови; по две од сите нека влезат кај тебе, за да преживеат".*

Во истата книга(7: 8-9):

*"(8) Од чистите животни и од животните што не беа чисти, од птиците, од се што лази по земјата, (9) влегоа по две - машко и женско - во бродот, со Ное, како што Бог му заповеда на Ное".*

Во истата книга (7: 2-3) :

*"(2) Земи со себе од сите чисти животни по седум двојќи; машкото и неговата женка. (3) Исто така од небесните птици по седум двојќи-машкото и женката - за да им се запази семето на земјата".*

Ова се три текста од една иста книга (Битие). Од првите два текста можеме да разбереме дека Возвишениот Аллах му наредил на Ное да натовари во бродот од сите животни, птици и инсекти по две, машко и женско, и се подразбира Ное тоа и го сторил. А од третиот текст дознаваме дека Возвишениот Аллах му наредил на Ное да земе по седум двојки од чистите животни и чистите птици, а што се однесува на животните кои биле нечисти да земе само по две, машко и женско.

Во првиот и вториот текст не се спомнува бројот седум, туку само зборот (по две), додека пак во третиот текст зборот "двојки" е резервиран само за чистите животни и чистите птици што му противречи на вториот, а со првиот воопшто не се совпаѓа и представува голема разлика.

**8.Несогласување во бројот на Давидовите заробеници:**

Во втората книга Самоил (8:4) :

*"Давид зароби од него илјада и седум стотини коњаници и дваесет илјади пешаци; ...".*

Во првата книга Летописи (18: 4) :

*"Давид зароби од него илјада бојни коли, седум илјади коњаници и дваесет илјади пешаци; ...".*

Двата текста се разминале во (1.000) бојни коли и (5.300) коњаници кои ги има повеќе во вториот текст.

**9.Несогласување во бројот на Арамејците што ги убил Давид**

Во Втора книга Самоил (10:18):

*“... и Давид им истепа седум стотини коњи на бојните коли и четириесет илјади пешаци; ...”*

Во Прва книга Летописи (19: 18):

*“Но Арамејците почнаа да бегаат пред Израелците, и Давид им истепа седум илјади коњи на бојните колесници и четириесет илјади пешаци; ...”*

И така во вториот текст се најдоа (6.300) коњи на бојните коли повеќе отколку што има во првиот текст.

**10. Несогласување во бројот на коњите на Соломон (Сулејман алејхи селам):**

Во прва книга Цареви (10: 26):

*“... имаше илјада и четири стотини бојни коли и дванаесет илјади коњи...”*

Во Втората книга Летописи (9: 25):

*“Соломон имаше четири илјади коњски јасли и бојни коли, и дванаесет илјади коњаници ...”*

Разликата помеѓу овие два текста е следна:

Во првиот текст Соломон имал (1.400) бојни коли, а во вториот имал (4.000).

Вториот текст содржи (2.600) бојни коли повеќе, а исто така и јасли, што во првиот текст не се спомнати и му противречи на првот текст. Коментаторот Адам Кларк рекол: “Најдобро е да го признаеме искривувањето на бројот”.

**11. Несогласување во потеклото на Исус:**

Лозата на Исус во Евангелието според Матеј (1:1-17) и Евангелието според Лука (3:23-38). Оној што ќе направи споредба на овие две лози ќе најде шест големи проивречја:

**а** - во Евангелието според Матеј (1: 16), се вели дека неговиот татко бил Јосиф синот на Јаков, додека во Евангелието според Лука (3: 23), се вели дека тоа бил Јосиф син на Илија.

**б** - во Евангелието според Матеј (1: 1-16), се вели дека Исус води потекло од Соломон син на Давид, додека во Евангелието според Лука (3: 31) дека тој води потекло од Натан син на Давид.

**в** - од Евангелието според Матеј (1: 6-11) дознаваме дека сите предци на Исус од Давид па се до преселбата во Вавилон биле познати цареви, а пак од Евангелието според Лука (3: 27-31) дознаваме дека тие не биле ниту цареви а ниту пак познати, со исклучок на Давид и неговиот син Натан.

**г** - според Евангелието на Матеј (1: 12) на Јехонија му се роди син Салатиел, а според Евангелието на Лука (3: 27) на Нириј му се роди син Салатиел.

**д**- според Евангелието на Матеј (1: 13) на Зоровавела му се роди Авијуд, а според Евангелието на Лука (3:27) му се роди Риса. А чудно е и тоа што во првата книга Летописи (3: 19), ги нема имињата Авијуд и Риса.

**ѓ** - од Евангелието според Матеј (1: 6-17) се дознава дека во лозата помеѓу Давид и Исус постојат 26 генерации, а од евангелието според Лука (3:23-31) дека во таа иста лоза, помеѓу нив, постојат 43 генерации.

Старите христијански истражувачи и научници уште во третиот век во новата ера, кога овие две Евангелија станале познати, едноставно останале немоќни пред овие противречности и не можеле да ги избришат. Се надевале дека овие противречности ќе исчезнат сами со текот на времето, но за жал нивната надеж пропаднала.

Овие противречности во лозите се присутни дури денес, па на денешните научници им претставува камен за сопнување.

**12.Разлика во бројот на оние што Исус ги излечил:**

Во евангелието според Матеј (20:29-34) наведена е приказната за двајцата слепци. Еве само неколку исечоци од нив:

*"(29) А кога излегуваа од Ерихон, големо множество тргна по Него. (30) И ете, двајца слепи, седејќи покрај патот,... (34) И Исус им се смили и им ги допре очите; и веднаш прогледаа и тргнаа по Него."*

Во евангелието според Матеј (8:28-34) наведена е приказната за двајца опседнати. Еве ги само првите реченици:

*"(28) И кога дојде на другата страна, во Гадаринската земја, го сретнаа двајца опседнати од демони, кои излегоа од гробовите, многу свирепи, така што никој не можеше да помине по оној пат".*

Во овие два текста тие се слепи и опседнати луѓе.

Првата приказна е наведена и во Евангелието според Марко (10:46-52), но тука од неа дознаваме дека покрај патот седел само еден слепец кој се викал Вартимеј.

Втората пак приказна е наведена во Евангелието според Марко (5:1-20), како и во Евангелието според Лука (8:26-39), и во неа е наведен истиот случај со тоа што од последните две, се гледа дека на патот го пречекал само еден опседнат.

**13. Противречност окулу стапот, што Исус го спомнал во поракaта до неговите дванаесет апостоли:**

Во Евангелието според Матеј (10: 9-10) се вели:

*“(9) Не набавувајте ни злато, ни сребро, ниту бакар во вашите појаси; (10) ниту торба за пат, ни две облеки, ни обувки, ни стап,...”.*

Истата мисла е наведена и во Евангелието според Лука (9:3):

*“И им рече:,, Не земајте ништо за пат: ни стап, ни торба, ни леб, ни сребреници! Ниту да имате по две облеки”*

Во евангелието според Марко (6:8-9) :

*“(8) и им заповеда да не носат ништо за на пат освен еден стап: ни леб, ни торба, ни пари во појасот, (9) туку да се обуени во сандали и да не облекуваат по две облеки”.*

Овде имаме три текста. Во првиот и вториот текст Исус им заповеда на неговите дванаесет ученици да не понесат ниту стап, додека во третиот текст вели *“освен еден стап”*.

**14. Противречност во сведочењето на Исус за себе:**

Во Евангелието според Јован (5:31) стојат овие зборови на Исус:

*“Ако Јас сведочам Сам за Себе, Моето сведоштво нема да биде вистинско”.*

Во истото Евангелие (8:14) Исус вели :

*“Исус во одговор им рече: “Иако сведочам Сам за Себе, Моето сведоштво е вистинско... “.*

Од првиот текст дознаваме дека сопственото сведоштвото на Исус нема да биде вистинско, додека во вториот текст дознаваме дека неговото сведоштво е вистинско.

Спротивноста меѓу двата текста е повеќе од очигледна.

**15. Несогласување околу тоа кој го носел крстот до местото на распнување:**

Во Евангелието според Матеј (27:32):

*"А на излегување сретнаа човек Киринеец по име Симон, и го принудија да му го носи крстот".*

Во Евангелието според Лука (23:26) :

*"И кога Го поведоа, го фатија некојси Симон Киринеец, кој се враќаше од поле, па врз него го ставија крстот, за да го носи по Исуса".*

Во Евангелието според Јован (19:17) :

*"...А Тој, носејќи го својот крст, излезе на местото наречено Лобно, а на еврејски Голгота"*

Три текста за истиот настан. Првиот и вториот (на Матеј и Лука) тврдат дека крстот го носел некој Симон Киринеец, а третиот (на Јован) дека го носел Исус сам.

**16. Дали Исус градел мир или го уривал?**

Во Евангелието според Матеј (5 : 9) :

*"Блажени се миротворците, зошто тие ќе бидат наречени синови божји"!*

Во Евангелието според Лука (9 : 56) :

*"...зашто Човечкиот Син не дојде да погубува човечки души, но да ги спаси".*

Во евангелието според Матеј (10:34) :

*"Не мислете дека дојдов да донесам мир на земјата. Не дојдов да донесам мир, но меч".*

Во Евангелието според Лука (12 : 49 и 51):

*"(49) Дојдов да фрлам оган на земјата, и колку би сакал веќе да е запален ! (51) Мислите ли дека дојдов да и донесам мир на земјата? Не, ви велам, туку раздор".*

Противречјето овдека е очигледно. Во првите два текста имаме пофалба за миротворците *"Блажени се миротворците",* потоа тврдењето дека "*Човечкиот Син не дојде да погубува човечки души, но да ги спаси",* за да сам себеси, во третиот и четвртиот текст, си ја оспори мироќубивоста и објаснил дека дошол со меч, да фрли огин и раздор на земјата.

И така, директно, се наметнува мислење дека Исус не дошол да спасува, туку да уништува и дека не е од оние за кои се вели: *“Блажени се миротворците”*.

**Втор дел: Појаснување на некои грешки.**

Противречностите што досега се спомнати, се откриваат со споредување на различни книги, нивни преводи и поглавја.

Меѓутоа, грешките што сега ќе ги опишеме се видни тогаш кога нема да се согласат со реалноста, разумот, обичаите, историјата, математиката или со било која друга наука, целисходно и со изјавите на истражувачите, како што ќе се види тоа од следното.

**1.Грешка во должината на престојот на Израелците во Египет:**

Во посланието Излез (12: 40-41) се вели:

*“(40) Времето што Израелците го поминаа во Египет беше четири стотини и триесет години. (41) И кога се наполнија четири стотини и триесет години - точно во тој ден - сите Господови чети излегоа од Египетската земја”.*

Ова е грешка, бидејќи должината на престојот на Израелците во Египет е само (215.г.), а периодот од (430.г.) е всушност должината на обете нивни престојувања во Ханаан (Палестина) и Египет (т.е. престојот на Израелците и нивните дедовци пред нив).

Бидејќи времето од влегувањето на Авраам во Ханаан па до раѓањето на неговиот син Исхак алејхи селам изнесува (25) години, а од раѓањето на Исхак па до раѓањето на Јакуб алејхи селам изнесува (60) години, а Јаков имал (130) години кога влегол во Египет. Па така збирот на годините од влегувањето на Авраам во Ханаан па до влегувањето на неговиот внук Јаков во Египет изнесува (215), т.е. (25 + 60 + 130 = 215 год.).

А должината на престојот на синовите израелеви во Египет, откако Јаков влегол, па до нивното излегување со Мојсеј, изнесува исто така (215) години. Па така двата престоја (на синовите и предците) во Ханаан и Египет изнесува (430) год., а не само едниот престој од нив.

Истражувачите, историчарите и коментаторите на Библијата ја признаваат оваа грешка со следното образложение: “Навистина е

точна верзијата на Самирискиот примерок на Стариот завет кој ги сплотува двата престоја и таа верзија ги исклучува останатите".

Еве го текстот на самирискиот примерок на Тората, книгата Излез (12 : 40):

*"Престојот на синовите Израелеви и нивните дедовци во Ханаан и Египет траел четири стотини и триесет години".*

А еве го и текстот на грчката верзија на Тората:

*"Израелците и нивните дедовци во Ханаан и Египет престојувале четири стотини и триесет години".*

До истиот заклучок дојде и авторот на книгата "Водич низ богатството на Светиот Псалм", која книга христијанските истражувачи многу ја ценат. Тој навел дека од престојот на Јаков во Египет па до раѓањето на Исус изминале (1.706) години, а од времето кога израелците го преминале морето и кога е потопен фараонот, па се до раѓањето на Исус изминале (1.491) години.

И ако пресметаме (1706-1491=215) години, а тоа е должината на престојот на израелците во Египет од Јакововото доаѓање во него па се до излегувањето на Мојсеј од Египет, т.е. потопувањето на фараонот. И кога знаеме дека Јаков е четвртиот дедо на Мојсеј (бидејќи Мојсеј е син на Амрам, син на Кахат, син на Левиј, син на Јаков), доаѓаме до четврто уверување дека не е возможно израелците да престојувале во Египет повеќе од (215) години.

Со ова се слагаат и сите еврејски и христијански научници, истражувачи и историчари, додека тврдењата на хебрејската Тора за престојот на израелците (само) во Египет во временски период од (430) години го прогласиле неточен. Затоа Адам Кларк во неговиот коментар вели:

"Навистина сите се слагаат дека содржината на хебрејската Тора е многу сомнителна, дека Мојсиевото петокнижие од Самарјанската Тора е многу по точен и по исправен од останатите и дека историјата го покажа тоа што е наведено во Самарјанската Тора".

Собирачите на коментарите на Хенри и Скот рекле: "Навистина Самарјанската верзија е точна и ги исклучува сите сомневања во текстот".

Веќе стана јасно дека следбениците на Книги, за цитатите во книгата Излез (12 : 40) намаат објаснување сем признанието дека се погрешни.

**2.Грешки во збирот на израелците кои заедно со Мојсеј го напуштиле Египет:**

Во книгата Броеви (1: 44-47):

*“(44) Тоа се оние кои ги избројаа Мојсеј и Арон...(45) Беа избројани сите Израелци, по татковските домови, од дваесет години и повеќе, сите способни за војна во израел. И така, сите избројани беа шест стотини и три илјади пет стотини и педесет. (47) Меѓу нив не беа вброени левитите по поколенијата на нивните татковци”.*

Од текстот разбираме дека бројот на оние кои со Мојсеј и Арон излегле од Египет, постари од дваесет години и способни за војна, бил (603.550). Во тој број не влегле Левитите (ниту нивните жени ниту луѓе), потоа сите жени израелки и сите машки под дваесет години.

Ако на овој број му се додадат и сите оние што не биле попишани, нивниот број нема да изнесува помалку од два и пол милиони, овој број е неточен поради неколку факти:

**а** - Бидејќи во книгата Битие (46 : 27), во книгата Излез (1 : 5) и во книгата Второзаконие (10 : 22) се спомнува дека вкупниот број на членовите на семејството на Јаков што пристигнале во Египет изнесувал (70).

**б** - Бидејќи престојот на Израелците во Египет траел само (215) години.

**в** - Бидејќи во посланието Излез (1:15-22) е наведено дека (80) години пред излезот на Израелците од Египет, нивните машки деца ги убивале а женските ги оставале во живот.

И кога ќе се земат во предвид овие факти, разумот заклучува дека спомнатиот број (603.550) е погрешен.

Па ако го исклучиме и убивањето на нивните новороденчиња, па да претпоставиме дека нивниот број секои дваесет и пет години се дуплирал, ќе воочиме дека бројот (70) во (215) години се намножил за девет пати и дека тој не е повеќе од (36.000).

Па како е можно тогаш нивниот број на воини да биде (603.550)?!

А ако нивниот број на воини изнесувал повеќе од половина милион, тогаш бројот на вкупното население не можел да биде помалку од два и пол милиони, а тоа е апсурд што здравиот разум не може да го прифати.

А ако на тоа го придодадеме и убивањето на новородените деца, апсурдот станува уште поголем и по впечатлив.

Кон оспорувањето на овој  број (603.550) се приклонил и големиот истажувач Ибни Халдун[1] во воведот на својата сторија, бидејќи помеѓу Јаков и Мојсеј се само тројца татковци т.е. четири генерации и тој е според посланието Излез (6:16-20) и посланието Броеви (3:17-19) : (Мојсие син на Авраам син на Каат син на Левин син на Јаков) и невозможно е да седумдесет особи имаат, само во четири генерации, толкав прираст.

Постојат уште две работи што ги потврдуваат грешките на овој број :

**а** - во посланието Излез (12 : 38 - 42) се спомнува:

- дека со себе имале многу стада овци и говеда,
- дека морето го преминале во една ноќ,
- дека се иселувале секој ден,
- и дека директните зборови на Мојсеј им биле доволни како наредба да се иселат.

По преминот низ морето израелците се сместиле кај дванаесетте извори близу долината Синај.

И ако израелците биле во бројност, претходно спомната, би било невозможно со мноштво нивен добиток да го преминат морето за само една ноќ, потоа отселат секој ден и сите да ги слушнат зборовите на Мојсеј кои биле доволни за наредба да се иселат, како што и местото околу долината Синај не би бил доволно простран да ги собере во толкав број сите нив и нивниот добиток.

**б** - Во посланието Излез (1:15 - 22) се вели дека израелците за нивните жени имале само две бабици и дека фараонот им наредил да го убијат секое нивно машко бебе.

Ако нивната бројност била во толкав голем размер, тогаш е апсурдно, сите нивни жени да ги породат само две бабици. Напротив, би биле потребни стотици бабици па и повеќе.

Вистина е дека бројот на израелците бил онолку колку што можело да произлезе со прираст на (70) особи во временски пероид

---

1) Ибн Халдун, Велијјуд-дин Ебу Зејд: Абдурахман ибн Мухаммед ибн Мухаммед ибн Ел Хусејн ибн Хабир ибн Халдун Ел-Хадрамави Ел-Ишбилијј; (1332-1406), роден е во Тунис, студирал лингвистика, литература, веронаука и филозофија. Ги сакал министерските позиции. Учествувал во борбите против Тимурленците. Често патувал. Негово нај познато дело е “Мукаддима”. Се вбројува во основачите на филозофијата, историјата и социологијата.

од (215) години. Ним, навистина им биле доволни само две бабици за породување, им била доволна само една ноќ да го преминат морето со сиот добиток, на тој број, му биле доволни зборовите на Мојсеј, да се иселат секој ден и доволно простор окулу долината Синај да се населат сите со својот добиток.

Затоа без сомневање тврдиме дека бројот (603.550) израелци способни за војна, спомнат во книгата Броеви (1:44-47) е погрешен.

**3.Грешки, од кои произлегува оспорувањето на мисијата на Давид како веровесник:**

Во книгата Второзаконие (23 : 2) пишува:

*"Ни вонбрачно родениот нека не биде примен во Господовото собрание; нека не бидат примани ни неговите во Господовото собрание ни до десеттото колено".*

Овој вовед е неточен, бидејќи од него произлегува дека Давид не смеел да влезе во Господовото собрание, и дека тој не е веровесник, бидејќи Фарес е вонбрачно дете. Според она што се наведува во книгата Битие (38 :12-30) неговиот татко Јуда направил блуд со неговата снаа Тамара која од тој чин го родила Фарес, а Давид во таа лоза е деветто колено по Фарес, а ако го вброиме и самиот Фарес тогаш тој е десетто колено, бидејќи лозата на Давид според она што се наведува во Евангелието според Матеј (1:1-6), и Евангелието според Лука (3:31-33 ) изгледа вака:

*"Давид, син на Јесеј, син на Овид, син на Вооз, син на Салмон, син на Насон, син на Аминадав, син на Арам, син на Есром, син на Фарес, син на Јуда, син на Јаков, син на Исак, син на Авраам".*

А според она што се наведува во поетската книга Псалми (89:26-27), Давид е претседател на Господовото собрание и тој е над сите цареви на земјата, и овој факт потврдува дека текстот во книгата Второзаконие (23:2) е погрешен.

Во евангелието според Лука издадено од Ричард Ватс 1825 г., во Лондон и Килкет во 1826 г., во Давидовата лоза помеѓу Арам и Есром вметнато е името Еврем (т.е. Арам син на Еврем, син на Есром, син на Фарес) па така според тоа Давид излегува како (11) колено. Меѓутоа луѓето што ја искривиле Светата книга додавајќи го ова име, заборавиле да го допишат во истото издание, и истата лоза, која е наведена во Евангелието според Матеј. Вистината за ова излезе на виделина, а противречноста помеѓу овие две

Евангелија окулу лозата на Давид останала присутна и во денешните изданија. Името Еврем, исто така, не е наведено во изданието од 1844 и 1865 г. па ниту подоцна во Евангелијата според Матеј и Лука. Во сите нив останало името Арам син на Есром.

Вистина е дека тоа, што е наведено во книгата Второзаконие (23:2) во основа е грешка, како и кажувањето за блудот на Јуда со неговата снаа Тамара, преставува измислена клевета, бидејќи е апсурдно да се изрече ваков суд од страна на Господ односно од возвишениот Аллах или Мојсеј.

Коментаторот Хорсли за зборовите *"нека небидат примани ни неговите во Господовото собрание ни до десеттото колено"* рекол дека се вметнати и дека со нив е променет текстот.

**4.Грешка во бројот на настраданите жители во Вест Семес:**

Доволно е да се споменат овие две мисли од приказната за ковчегот наведени во Првата книга Самоил (6 : 13 и 19) :

*"(13) Жителите на Вест Семес токму беа зафатени со жетвата на пченицата во долината. (19) И тој ги удри жителите на Вест Семес бидејќи погледнаа во Господовиот Ковчег. Затоа господ поразил педесет илјади и седумдесет луѓе меѓу нив. Народот тагуваше поради тоа што Господ ги порази со големо истребување."* [1]

И оваа вест, во тоа, е сосема неточна. Адам Кларк по анулирањето на оваа вест рекол:

"Хебрејскиот текст во повеќето случаеви е извитоперен.

Истотака, некои зборови му се одземени или додадени.

Зборовите "педесет илјади" се допишани, или со грешка или намерно, бидејќи е невозможно едно мало село да има толкав голем број луѓе и сите да жнеат во исто време, а уште по апсурдно е педесет илјади луѓе да го видат истовремено ковчегот поставен среде нива".

Во латинската верзија се наведени овие зборови:

*"...седумдесет поглавари и педесет илјади обичен народ".*

Во грчкото и хебрејското издание: *"...педесет илјади и седумдесет луѓе од народот"*. На сириски и арапски: *"...пет илјади*

---

1) Овој цитат се наоѓа во хебрејската верзија во првата книга Самоил, а го нема во Загребското издание на библијата од 1994.г.

*и седумдесет луѓе"*. Кај историчарот Џозеф[1] само: *" ...седумдесет особи"*.

Некои истакнати свештеници спомнале и некои други бројки.

Овие меѓусебни исклучувања јасно ни потврдуваат дека тука навистина се случило искривување со додавање или отфрлање на нешто.

Хенри и Скот, во своите коментари сметаат, дека неверојатно е едно мало село да биде казнето со таква казна поради нивните грешки, па затоа тие се посомневале во исправноста на вестта.

Ако се разгледаат изјавите на овие коментатори на Библијата ќе се забележи како овој настан го сметале невозможен, а вестта за истиот ја порекнале па затоа ја признале грешката и намерното искривување со зголемување на бројот или негово намалување.

**5.Грешка во пресметката на висината на тремот што го изградил Соломон :**

Во втората книга Летописи (3 : 4) стои:

*" Тремот, што беше пред Домот, имаше, поширочината на овој последниот, а во должина дваесет лакти, а висок беше сто и дваесет лакти"*.

А во првата книга Цареви (6 : 2) стои дека висината на куќата што ја градел Соломон е триесет лакти, па како е можно тогаш висината да изнесува сто и дваесет лакти?!

Адам Кларк признал дека во втората книга Летописи (3:4) се работи за грешка, па затоа преведувачите на сириски и арапски јазик го отфрлиле зборот "стотини" и рекле: *"неговата висина е дваесет лакти"*.

Исправката на арапската верзија е направена во 1844 година, па наведениот пасус сега гласи:

*"Предниот трем одговараше на ширината на Домот и имаше должина дваесет лакти, и дваесет лакти висина"*.

**6.Неточност во бројот на војската на Авиј и Јеров:**

---

1) Џозеф :( 37-95), еврејски историчар и рабин, владетел на покраината Ел-Хелил. Во 67-та година го заробиле римјаните, но во Рим тој ги уживал правата на слободен граѓанин па затоа се посветил на пишувањето, а нај познати негови книги се:"Војната на евреите","Старата еврејска историја" и "Послание против Ебионитите".

Во Втора книга Летописи (13: 3 и 17):

*"Авиј излезе во бојот со храбри борци, со четири стотини илјади одбрани јунаци; Јеровоам подреди во боен ред против него осум илјади луѓе, се́ одбрани јунаци. (17) Авиј со нардот изврши голем колеж меѓу нив, та од Израелците паднаа погубени пет стотини илјади одбрани луѓе".*

Нивните коментатори ги признале грешките во бројот на овие два народа, бидејќи спомнатиот број е несразмерен со бројот на овие владетели.

Тие во тоа време ни одблиску не го достигнале тој број.

Затоа овој број, во повеќето изданија на латински јазик е преправен, па на прво место стои: *"четириесет илјади";* на второ: *"осумдесет илјади";* а на трето: *"педесет илјади".*

Коментаторите се задоволиле со оваа измена, а со неа се сложиле и Адам Кларк и Хорн, кои често укажувале на грешките и искривувањата во историските книги.

**7.Грешка во одредувањето на храната од дрвото и старосната граница на Адам:**

Во книгата Битие (2 :17):

*"...но да не јадеш од дрвото за познавање на доброто и злото! Во денот кога ќе јадеш од него, навистина ќе умреш!".*

Ова не е точно, бидејќи Адам јадел од тоа дрво и не умрел тој ден, туку напротив, по тоа живеел повеќе од деветстотини години.

Во книгата битие (6:3) :

*"Тогаш господ рече: ,,Мојот Дух нема да остане довека во човекот; човекот е телесен, па векот нека му биде сто и дваесет години."*

И ова е неточност, бидејќи животите во прастарите времиња биле мошне долги. Според она што стои во книгата Битие (5 :1-31) Адам живеел 930 години, Сит 957 години, Енос 908 години, Кенан 910 години, Махалалел 895 години, Јаред 962 години, Енох 365 години, Матусал 969 години, Ламех 777 години, Ное 950 години.

Така од наведеното јасно се уочува дека ограничувањето на животниот век на синовите на Адам на 120 години е апсурдна грешка.

**8.Неточно вбројување генерации во лозата на Исус:**

Во евангелието според Матеј (1:1-17) наведена е лозата на Исус во која помеѓу друго се вели:

*"(3) И така, сите родови од Авраам до Давида се четиринаесет родови; и од Давида до преселбата во Вавилон четиринаесет родови; и од преселбата во Вавилон до Христа четиринаесет родови"*.

Од текстот се дознава дека лозата на Исус (од Авраам па до Исус) е поделена на три дела. Секој дел содржи по (14) родови, па така вкупниот број на тие родови е (42), што во основа е неточно, бидејќи таа во себе всушност содржи (41) генерација.

Па така првиот дел од Авраам до Давид имал (14) родови, во вториот дел од Соломон до Јехонија (14) родови и во третиот дел од Салатиел до Исус имал (13) генерации.

Бурфри бил соочен со оваа грешка уште во третиот век, меѓутоа, за неа не нашол адекватно решение ниту одговор.

**9.Грешка во припишувањето соучесници и другари на Давид кај поглаварот на свештенството.**

Во Евангелието според Матеј (12: 3-4):

*"(3) А тој им рече:,,Зар не сте читале што направи Давид, кога огладне тој и оние кои беа со него? (4) Како влезе во Божјиот дом и ги изеде изложените лебови, што не смееја да ги јадат ни тој, ни неговите другари, а само свештениците "*.

Сличен цитат постои и во Евангелието според Лука (6: 3-4).

А во Евангелието според Марко (2: 25-26):

*"(25) Им рече: "Зар никогаш не сте читале, што направи Давид кога беше во неволја и кога огладне тој и оние, кои беа со него? (26) Како влезе во Божјиот дом, во времето на првосвештеникот Авијатар, и ги изеде поставените лебови, кои никој не смее да ги јаде, освен свештениците; и им даде на оние, кои беа со него"*.

Зборовите: *"оние кои беа со него"* и *"неговите другари"* се неточни, бидејќи Давид тогаш бил сам.

Исто така се погрешни и следните зборови: *"во времето на првосвештеникот Авијатар"* затоа што големиот свештеник на кого Давид му избегал се викал Ахимелек.

Овие грешки се откриваат со враќање кон основата на приказаната во првата книга Самоил (21:1-9 и 22:9-23).

Поради тоа Џевил во својата книга напишал дека тука се работи за грешка, искривување со додавање, а во тоа го подржале и останатите научници.

**10. Грешки во опишувањето на настаните кои не се случиле за време на распнувањето:**

Во Евангелието според Матеј (27: 50-53):

*"(50) А Исус извика пак со силен глас и го испушти духот. (51) И ете! Завесата во Храмот се расцепи надве, одозгора додолу, и земјата се стресе, и карпите се распукаа, (52) а гробовите се отворија, и воскреснаа многу тела на упокоени свети; (53) и излегоа од гробовите по Неговото воскресение, влегоа во Светиот Град и се јавија на мнозина".*

Расцепувањето на завесата во Храмот се спомнува и во Евангелието според Марко (15 : 38), како и во Евангелието според Лука (23 : 45), но во нив не се спомнати некои други работи, како на пример: потресот на земјата, распукнувањето на карпите, отворање на гробовите, излегувањето на покојните и нивно влегување во Светиот Град, и покажување на некои жители како што се спомнува во Евангелието според Матеј.

За овие толку важни настани не пишувал ниту еден историчар на тоа време сем Матеј. Заборавањето во овој случај не е доволно како оправдување, бидејќи и покрај тоа што човекот е склон кон заборавање, невозможно е да се заборават вакви необични настани, а особено Лука кој бил најспособен во регистрирањето на ваквите необични, чудни настани.

Како да се разбере, да секојдневните неважни настани бидат прибележани, а овие кои се натприродни да не бидат прибележени?! Значи, ова предание е лажно.

Дури и истражувачот Нортон кој е познат како пристрасен следбеник на Евангелијата, навел неколку докази за ова предание во кое вели:

"Приказните како оваа биле под влијане на евреите по рушењето на Ерусалим, и најверојатно некој од авторите го напишал по сеќавање, а потоа некој од неговиот преведувач го вметнал во самиот текст."

Од зборовите на Нортон доаѓаме до сознание дека преведувачот на Евангелието според Матеј, преведувал сомневања. Не правел разлика помеѓу суровото и сувото, пренесувал се што е прибележено, и вистините и грешките, без да го провери ланецот на преносители.

Па дали е дозволено да се смета на ваков превод?!

**11.Грешка во името на таткото на Салин:**

Во евангелието според Лука (3: 36):

*“ Каинанов, Арфаксадов, Симов, Ноев, Ламехов”.*

Името Каинан кое се наоѓа помеѓу имињата Салин и Арфаксад, е без сомневање на погрешно место.

Во книгата Битие (10 : 24):

*“ И на Арфаксад му се роди Сала, а на Сала му се роди Евер”.*

Во истата книга (11:12-13) стои:

*“ Кога Арфаксад наполни триесет и пет години, му се роди Сала; (13) а по Салиното раѓање Арфаксад живееше четири стотини и три години, и му се раѓаа уште синови и ќерки”.*

Што се однесува на овој текст со него се слагаат хебрејското и самарјанското издание како и првата книга Летописи (1:18). Во сите три наведени книги се вели дека Сала е син на Арфаксад, а не негов внук, и тоа докажува дека она со што дошол Лука е тотална грешка.

Името Каинан се спомнува само во грчкиот превод на Стариот Завет (лат.Септуагинти). Постои голема веројатност дека некои христијани го измениле грчкиот Стар Завет за да го ускладат со Евангелието, за да не им се припише грешката во нивното издание на Евангелијата.

**Трет дел:**

**Докази дека текстот е искривен со менување, додавање или одземање.**

**1. Искривување во врска со должината на животниот век на големецот пред потопот:**

Во книгата Битие (5:1-32) се одредува временскиот период што изминал од создавањето на Адам па се до потопот на Ное како и староста на големците што живееле помеѓу нив двајца. Па да видиме колку траел тој период?

Според самарјанската Тора, од создавањето на Адам па до потопот изминале 1307 години; според хебрејската Тора 1656 години, а според грчката Тора 2262 години. Разликата помеѓу трите изданија на истата книга е огромна.

Три изданија на иста книга, а не се слагаат. Тие единствено се слагаат само во тоа дека Адам живеел 930 години, Битие (5 : 5), како и тоа дека Ное имал 600 години во времето на потопот, Битие (7 : 6). Ако сега од времето на потопот 1307 г., одземеме онолку колку што живеел Адам т.е. 930 г., ќе добиеме 377 години. Според ова Адам умрел 377 г., пред потопот.

Сега од 600-те години на Ное колку што имал кога настапил потопот одземеме 377 г., (пред потопот, односно до времето кога умрел Адам), ќе видиме дека Ное, според оваа пресметка на Самарјанската Тора, живеел во времето на Адам 223 години.

Ова мислење е во целост неосновано и го порекнуваат сите историчари, а се спротивставува и со хебрејската и грчката Тора, бидејќи ако ги собереме годините колку што имал Адам кога умрел 930 со годините на Ное 600, во времето на потопот, ќе дојдеме до 1530 година.

Според пресметките на хебрејската Тора 1656-1530=126; т.е., Ное се родил 126 години по смртта на Адам.

А според она што се наведува во грчката Тора 2262-1530 = 732, т.е., Ное бил роден 732 години по смртта на Адам.

Поради големото разминување помеѓу овие три книги, познатиот еврејски историчар Џозеф, кого го почитуваат и сите христијани, не се потпира на овие три спомнати книги и тој повеќе даде предност на мислењето дека од создавањето на Адам па се до потопот, изминале 2256 години.

**2. Искривување на книгите надослед одредување на животниот век на големците по потопот:**

Во Битие (11:10-26) донесени се податоци за временскиот период помеѓу потопот на Ное и раѓањето на Авраам како и тоа кој големец колку живеел во тоа време.

Така должината на периодот помеѓу потопот и раѓањето на Авраам, според хебрејската Тора изнесува 292 години, според самарјанската 942 години, а според грчката 1072 години.

И тука се гледа големо несогласување меѓу овие три книги. Тие се согласуваат само во тоа дека Ное живеел 350 години по потопот, Битие (9 : 28).

И кога од 350-те години колку што живеел Ное одземеме 292 г., односно број на години од потопот па до раѓањето на Авраам, ќе видиме дека Авраам живеел, според хебрејската Тора, во времето на Ное 58 години. Се разбира ова не е вистина и со ова ниту еден историчар не се согласува а тоа го спорат и грчката и самарјанската Тора.

Самарјанската Тора пак ни донесува вакви пресметки: 924-350=592, односно Авраам се родил 592 г. по смртта на Ное, додека пак грчката Тора има трета пресметка: 1072 – 350 = 722, односно Авраам се родил 722 г., по смртта на Ное.

Поради овие големи разлики помеѓу трите верзии на една иста книга, еврејскиот историчар Џозеф, ценет и од многу христијани, не придава важност на овие три книги и се оддава на мислењето дека од потопот на Ное па до раѓањето на Авраам изминале 993 години.

Хенри и Скот, во својот коментар на Библијата, ја навеле изјавата на Екштајн[1]**:** " Евреите, во 130-та година ја извитопериле хебрејската верзија на книгата, менувајќи ги местата на кои се вели колку време живееле големците пред и по потопот, за да преводот на книгата на грчки јазик дојде не веродостоен. Тоа го направиле намерно за инает на христијаните кои што тогаш повеќе ја ценеле грчката верзија на книгата отколку еврејската".

Хорн, во својот коментар вели дека, Халес со доста јаки аргументи ги утврдил овие неправилности на хебрејската верзија на

---

**1)** (354-430) Голем проучувач, филозоф и оратор, роден во Алжир. Христијанството го прифатил дури во 34 г., од неговиот живот, по што се нарече како нејзин најголем приврзаник. Настојувал филозофијата на Платон да ја сплоти со христијанската вера. Најпознати негови дела се: "Божји град", "Признанија" и "Тројство". Оставил значителна трага во образовниот процес кај христијанскиот свет.

книгата, а Кеникот утврдил дека евреите намерно ја искривиле својата верзија на книгата.

Значи, признавањето на корекциите што биле намерно направени во историските книги, со додавање или одземање од нивната содржина, претставува единствено објаснување и излез на кој се придадоа коментаторите и истражувачите на Светите книги.

А на тоа ги навело слепото следење на сопствените секти и личните потреби.

**3. Преименување на ридот одбран за подигање камења:**

Во хебрејскиот примерок на книгата Второзаконие (27:4) пишува: *"И така, кога ќе поминеш преку Јордан, тогаш тоа камење, како што ти заповедам денес, подигни го на гората Евал, и варосај го со вар"*.

Оваа мисла во самарјанската верзија на Тората е формулирана вака:

*"Кога ќе пријдете преку Јордан, ќе подигнете на ридот Гаризим камења, за кои денес јас ви советувам да ги подигнете, и намачкајте ги со малтер"*.

Од книгата Второзаконие (27: 12-13 и 11: 29) се дознава дека ридовите Гаризим и Евал се наоѓаат еден спроти друг во Наполис - Палестина. Тој текст во Второзаконие (11: 29) гласи вака:

*"Кога Господ, твојот Бог, те воведе во земјата во која одиш да ја земеш во сопственост, тогаш искажи благослов над гората Гаризим, а проклетство над гората Евал"*.

Помеѓу евреите со хебрејско и евреите со самарјанско потекло, во прастарите времиња па и денес, се водат жестоки полемики и аналогно на тоа сеуште постојат разврски окулу името на благословениот рид на кој Мојсеј подигнал камен.

Секоја страна ја обвинува онаа другата за искривувањето на Тората со менување на имињата на ридовите.

Протестантските коментатори и истражувачи дури и денес се спрорат. Едните тврдат дека самарјанската е точна, а другите пак тврдат дека хебрејската верзија е точна.

Според Адам Кларк и Кен Нортон поблиску до вистинската е самарјанската верзија, затоа што евреите со хебрејско потекло овој текст намерно го измениле и тоа поради непријателство кон евреите со самарјанско потекло кои, ридот Гарзим го сметаат за

почист и посвет, бидејќи е богато со зеленила и паркови, па затоа во целост му одговара изразот *“благословено”*.

А што се однесува на ридот Евал, тој е каменит и нема зеленило, па на него му одговара изразот “Проколнат”.

Истакнати познавачи на христијанството го признаваат искривувањето и на ова место во книгата на хебрејската верзија на Тората.

**4. Корекции во насловите на царствата:**

Во хебрејскиот примерок на Втора книга Летописи (28:19) се вели:

*“Господ почна да ги понижува Јудејците заради Израелскиот цар Ахаз, ...”.*

Зборот *“Израелскиот”* е без сомневање грешка.

Ахаз е цар на Јуда - јужно царство чиј престол е Израел, а не цар на северното царство чиј престол е Наполис.

Исправно е да се стави зборчето “Јудејскиот” наместо “Израелскиот”. Така стои и во грчката и во латинската верзија на книгата: *“Господ почна да ги понижува Јудејците заради Јудејскиот цар Ахаз”.* Значи, хебрејската книга на ова место е преправена.

**5. Пречки и колебање меѓу негирањето и тврдењето:**

Во хебрејските Псалми (105: 28) стои:

*“... но тие не се противеа на Неговите зборови”.*

А оваа реченица во грчките псалми гласи вака:

*“... и тие се противеа на Неговите зборови”.*

И така во хебрејските псалми имаме демантирање на противењето, додека во грчките псалми имаме потврда, така што во една од овие две реченици сигурно се наоѓа грешката што ја признале нејзините научници. Се обиделе да ја одвојат вистината од лагата меѓутоа, тие грешката не успеале да ја дефинираат.

Хенри и Скот во своите коментари навеле дека истражувањата околу тие противречја навистина траеле доста долго и дека грешката настанала со додавање или пропуштање на една буква.

**6. Аргумент дека денешната Тора е пишувана по смртта на Мојсеј**

Во книгата Битие (36: 31) се вели:

*“ Еве ги царевите, што царуваа во Едомската Земја, пред да завладее царот на Израелевите синови”.*

Потоа следат речениците во кои се спомнуваат имињата на царевите кои владееле во Едомската земја пред првиот израелски цар Талот, кого го наследил Давид а пред нив со Израел владееле судии.

Овие исечоци од книгата Битие (36:31-39) во иста форма се наоѓаат и во првата книга Летописи (1:43-50), и нивната согласност со првата книга Летописи е очигледна, бидејќи тие јасно укажуваат на тоа дека нивниот автор живеел по владеењето на израелците во Палестина.

Нивниот прв цар бил Талот, а тоа било 356 години по смртта на Мојсеј.

Нема никаква основа, овие зборови да бидад составен дел на првата Тора, книгата Битие.

Па како е тогаш возможно да се навлезе во нејзиниот основен текст?!

Заклучокот на Адам Кларк е точен, кој вели дека ова воопшто не се зборовите на Мојсеј, туку дека е коментар напишан под текстот на некои верзии на книгата Битие.

Преносителот на текстот сметал дека се работи за основен текст, па затоа го внел во книгата.

Овој коментатор отворено признава дека овие девет пасуси не и припаѓаат на Тората, туку дека тие се додадени во основниот текст на некои верзии на Книгата.

Ете, од ова признание дознаваме дека нивните книги биле изложени на искривување и корегирање со вметнување на туѓ текст.

**7. Корекции со додавање на зборовите “*Уште и денес*”:**

Во книгата Второзаконие (3 : 14) се вели:

*“Манасиевиот син Јаир ја заседе сета Арговска Покраина до меѓата на Гесурците и Махатците. Тој ги нарече тие села со своето име, па уште и денес се викаат Авот-Јаир “.*

Целиот овој исечок не е Мојсиев говор.

Оној кој го изрекол, најверојатно живеел многу повеќе време по Јаир. На тоа укажуваат неговите зборови *"...па уште и денес се викаат Авот-Јаир"*. А ваквите изрази се користат само за минато време.

Хорн, категорично ја оспорил можноста да овие два исечока (наведени под бројот 6 и 7) бидат зборовите на Мојсеј: бидејќи исечокот (36 : 31) спомнат во книгата Битие укажува на тоа дека неговиот автор живеел по основањето на еврејската држава во Палестина, а другиот исечок упатува на заклучок дека тој автор живеел по доаѓањето на евреите во Палестина. И двата временски периоди се по Мојсеј.

Овие два исечоци не се безначајни, напротив тие се тежина на основниот текст на книгата, бидејќи да бил Мојсеј, автор на книгата Второзаконие тој не би рекол "...*уште и денес* ".

Хорн смета дека овие зборови, неколку векови по Мојсеј ги напишал некој автор, под текстот, за да се знае дека името на тоа место Јаир постои и денес. Потоа во следните изданија, овој кус коментар влезе во основниот текст.

Оној кој се сомнева во зборовите на Хорн, нека ја погледне грчката верзија, па ќе се увери дека додадените зборови што се наоѓаат во основниот текст на некои изданија, го има и во другите изданија, но како коментар под текстот на основниот текст.

Хорн, признава дека коментаторите го внесоа под текстот во основниот текст на книгата, многу векови по Мојсеј, за потоа да станат составен дел во основниот текст.

Дали треба уште посилен аргумент, дека нивните книги биле изложени на искривување?

Затоа собирачите на коментарите на Хенри и Скот, велат дека вметнатите текстови како што се овие, што некој од авторите ги внел во основниот текст на книгата по смртта на Мојсеј, биле оставени за да не се внесе неред во содржината на книгата.

Сиот спомнат текст не може да му се припише на Мојсеј.

Ист случај е и со речницата во книгата Броеви (32:41):

*"А Манасиевиот син Јаир отиде па ги заседе нивните села и ги нарече Јаирови села".*

Меѓутоа, ако ја отвориме првата книга Летописи (2 : 22), ќе се соочиме со искривување на поинаков начин. Ќе дознаеме дека Јаир, всушност и не е син на Манасие, туку е син на Сегув:

*“ На Сегув му се роди Јаир, кој имаше дваесет и три града во Галадската Земја”.*

Така, грешката околу името на неговиот татко се случила во една од наведените книги на Броеви и Второзаконие (а веќе е утврдено дека тие се извитоперени) или пак во Првата книга Летописи.

Покрај тоа, авторите на “Камусул китабил мукаддес” печатен во Америка, Англија и Индија велат:

“Некои реченици од Мојсиевото петокнижие јасно укажуваат дека не се Мојсиеви. Во нив постојат изрази кои не одговараат на неговиот стил и начин на говор”. Потоа признале дека не се во состојба да утврдат кој тоа овие реченици ги вметнал.

Собирачите на коментари, Хенри и Скот велат дека зборовите “уште и денес” се наоѓаат во повеќето книги на стариот Завет. Тие заклучиле дека секоја реченица е слична со оваа, вметната и допишана со раката на авторот.

Од книгата на Јошуа навеле осум исечоци како пример за тоа. Понатамошната истрага и подробното набројување на слични цитати во останатите книги на стариот Завет би траело многу долго.

**8. Извитопереност со додавање на предговори во некои поглавја:**

Кој внимателно ќе го прочита почетокот на поглавјето Второзаконие (1:1-5) со сигурност ќе дознае дека тие пет исечоци всушност не се Мојсиеви зборови, бидејќи пишувачот говори во трето лице. На пр.:

*“(1) Ова се зборовите што Мојсеј ги изговорил на сиот Израел...(3)...Мојсеј им кажа на израелците се што му нареди Господ за нив. (5) значи од онаа страна на Јордан, во Моавската Земја, Мојсеј почна да го кажува овој Закон...”.*

Адам Кларк потврдил дека овие реченици се додадени како предговор на Второзаконие и дека 34-то поглавје на книгата Второзаконие не е Мојсиев говор. Неговиот говор се завршува со 33-то поглавје и не е дозволено да се тврди дека Мојсеј го напишал ова поглавје. Тоа е далеку од вистината.

Адам Кларк тврди дека 34-то поглавје било поглавје на Исус Навин (Јошуа).

Многу коментатори тврдат дека ова поглавје го пишувале седумдесет духовни водачи, по смртта на Мојсеј и дека тоа било со првото поглавје на книгата Исус Навин за да по тоа биде ставена во книгата Второзаконие. Но за оваа констатација не постои доказ.

Собирачите на коментарите на Даволи, Роџмент, Хенри и Скот велат: “ Ова поглавје го додале Исус Навин, Самуел или Езра или некоја друга непозната личност, а можеби и по враќањето на Израел од Вавилонското ропство”.

Погледни колкаво сомневање и колебливост во нивните зборови!

Во следните редови ги наведуваме исечоците од 34-то поглавје на Второзаконие:

*“(1) Потоа Мојсеј отиде од Моавските полиња на гората Нево, на врвот Фазга, спроти Ерихон, каде што господ му ја покажа целата земја: од Галад до Дан (4) Потоа Господ му рече: ... (5) И Мојсеј Госодовиот слуга, почина таму во Моавската Земја по Господовата заповед. (6) И Тој го погреба во долината во земјата спроти Вет Фегор. До ден денешен никој не научи за неговиот гроб. (7) Мојсеј беше на сто и дваесет години кога умре...(8) Израелците го оплакуваа Мојсеја ...(10) Не се појави веќе пророк во Израел еднаков на Мојсеја ...”.*

Па зарем небесната книга објавена на Мојсеј го содржи описот на неговата смрт, погреб, плачот по него, бришење на секоја трага на неговиот гроб се до денес, и отфрлање на можноста дека нема да се појави друг пророк рамен на него?!

Ние муслиманите цврсто веруваме дека 34-то поглавје на книгата Второзаконие со кое се завршува Мојсиевото петокнижие не е негово дело. И не само тоа, туку основано тврдиме дека ниту едно дело од петте книги што му се припишуваат на Мојсеј, тој не ги напишал, и не е дозволено да му се припишат нему.

Сите овие несогласувања, грешки и искривувања се наши непобитни факти.

Небесна книга објавена на веровесник не може да содржи никакви грешки а не особено вакви. Тоа е навреда, валкање и хулење врз веровесникот. А и дел од следбениците на Книги, исто така, се сложуваат со она што го изнесовме и ги прифаќаат наведените докази.

**9.Искривување поради базирање на тројство:**

Во некои изданија во првото Јованово Послание (5:7-8) :

*“(7)(Зошто тројца се Кои сведочат во небото: Таткото, Словото и Светиот Дух; и Овие Три се едно). (8) И тројца се Кои сведочат на земјата: Духот и водата и крвта, и овие три се согласни”.*

Нивните научници велат дека оваа мисла првенствено гласела вака:

*“Оние кои сведочат се тројца: Дух, вода и крв, и овие три се едно”.*

Ова е текст на изданието од 1865 година и во него ги нема зборовите во заградата.

А во изданието од 1825/1826 година стои вака:

*“Тројца се кои сведочат: Дух, вода и крв; и овие се соединуваат во едно”.*

Двата текста се слични па така оние што веруваат во тројството во основниот текст ги додале следните зборови: *(Таткото, Словото и Светиот Дух, овие Три се едно, а и на Земјата сведочат)”.*

Меѓутоа оваа реченица денес е темел на нивното учење за тројството и покрај тоа што се знае дека е дополнително внесена во основниот текст, за што потврдиле и многу христијански истражувачи, изјавувајќи дека треба да се отфрли од книгата. Во тоа се истакнале: Крисбах, Шулц, Хорн, Адам Кларк и собирачите на Скотовите коментари.

А што се однесува на Екштајн, најпознатиот научник на 4-от век, а кој и денес е ”авторитет” кај следбениците на тројството, тој водел дијалог со странката Ирин која го отфрла учењето за тројството.

Напишал десет писма во кои го коментира првото Јованово Послание, а ниту еднаш не ја навел спомнатата реченица, ниту пак ја зел како доказ против негирачите на тројството, туку неубедливо се обиде да ја поткрепи идејата за тројството така што по сеќавање прокоментирал дека под зборовите “вода” се мисли на Таткото, “крв” на Синот, а “Дух” на Светиот Дух и тоа е негов најголем расчекор и испад.

А да била оваа реченица во тоа време составен дел на Посланието, тој ќе ја навел како доказ во своите писма

полемизирајќи со негирачите на тројството. Меѓутоа заговорниците на тројството, по смртта на Екштајн, го искористиле тој негов чуден коментар и врз основа на тоа, ја измислиле оваа, за нивно кривоверство корисна потпора. Потоа ја внесоа во основниот текст во првото Јованово Послание.

Во познатиот дијалог кој се водел во Индија (1854 г.н.е) помеѓу Еш-Шејх Рахметуллах Ел-Киран и свештениците д-р Фондер и Ференч, признале дека оваа реченица е вметната. Исто така признале и други седум измени.

Анализирајќи ја оваа реченица, Хорн за истата напишал 12 страници. Собирачите на Скотовите Коментари таа анализа ја донеле во скратена верзија наведувајќи ги следните докази за лажноста на овие зборови:

1. Тие не постојат ниту во едно грчко издание напишано пред 16-ти век.

2. Не постојат ниту во печатените примероци кои се научно обработени и со студија приготвени во прво време.

3. Ги нема ниту во повеќето стари латински изданија ниту во старите преводи на други јазици, сем латинскиот.

4. Ниту еден од претходниците и црквените историчари не се базирал на овие речници.

5. Повеќето првенци на протестантската секта и реформатори на нивната вера ги отфрлиле овие реченици од текстот, а само мал дел од нив ја обележале со знак на сомневање.

Наведените докази јасно укажуваат дека христијаните своите Книги намерно ги преправиле и искривиле, кога во тоа видоа сопствена корист и триумф на своите верувања.

Вратата за корегирање на книгите била ширум отворена пред појавата на печатницата, но чудно е тоа што таа не се заклучила со нејзиното пронаоѓање, па така искривувањето продолжило и понатаму.

Основачот на протестантизмот и неговиот прв водач Лутер[1] го превел Светото Писмо на германски јазик за да им биде од корист

---

1) Мартин Лутер Саксонец: (1483-1546), основач и водач на протестантското движење кое се борело против нередот во католичката црква.Тој му се спротиставил на тогашниот папа Лион (10-ти) прикачувајки на вратата на црквата 95 текстови како доказ против папата. Од начелата во кои му се спротивставил е и продажбата на индулгенцијата (проштевалница) и забраната за читање евангелија, поради што папата во 1521 година го исклучил од црквата. Во 1525 година се оженил со калугерката Катерина Фон, а во 1537 година со помош на некои министри го проширил своето учење. Меѓу протестантите придобил свои приврзаници кои се

на неговите следбеници. Тој превод е отпечатен повеќе пати за време на неговиот живот. Во тие изданија ги нема предходно спомнатите додадени реченици.

Последното издание, додека бил жив, излезе во 1546 година, а во предговорот на тоа печатено издание Лутер порачал никој да не го менува неговиот превод. Меѓутоа, по обичај на следбениците на книги, а особено христијанските, многу брзо се заборавила и прекршила неговата порака. И не протекле ниту триесет години од смртта на нивниот водач, а граѓаните на Франкфурт во Германија во 1574 година повторно го печатат неговиот превод и во него ја додале оваа лажна реченица. По тоа, во наредните изданија тие ја извадиле оваа реченица плашејќи се за сопствениот углед и авторитет.

Во 1596 и 1599 година тие повторно го печатат Лутеровиот превод на Светото Писмо во Витенберг и повторно ја допишуваат оваа реченица, а во 1596 година во тоа ги следеле и жителите на Хамбург. Книгоиздавачите во Витенберг се плашеле од различните изданија на една иста Книга па затоа таа реченица од новото издание повторно ја исфрлиле. Лутеровите следбеници не биле задоволни со оваа неодлучност па затоа заземаа единствен став: реченицата треба да се внесе во сите наредни изданија, со што одново ја прекршиле пораката на својот лидер.

Па како, да се очекува, да се осудат еден мал број препишувачи кои, пред да се измисли печатницата, самоволно ги преправале изданијата на Книгите кога истото го прават и оние, по нив во мноштво голем број печатници?!

Исто така, и познатот филозоф и природонаучник Исак Њутн[1] , во писмо од 50 страници, тврди дека оваа речница, а и некои други, се измислени и лажни.

Таа реченица, во изданијата од 1865 и 1983 година е ставена меѓу две полумесечински загради. Нејзиниот текст гласел:

---

нарекуваа лутеристи. За неговите следбеници ја превел библијата на германски јазик. Стариот завет го превел од хебрејски издаден 1494 година. Тој превод е печатен два пати. Второто издание било печатено непосредно пред неговата смрт во 1546 година. На неговите следбеници им оставил аманет да не го менуваат неговиот превод, што овие не го исполниле (по 30 години), во 1574 го искривиле во новото издание.

1) Исак Њутн: (1643-1727) англиски научник, еден од најпознатите научници во негово време од областа на математиката, природните науки и астрономијата, професор на универзитетот во Кембрич од 1669-1701 година. Открил неколку закони во областа на светлината, движењето на телата и гравитацијата. Постоењето на вселената го сметал за доказ на постоењето на Создателот.

*"Зошто оние кои сведочат (на небото се тројца: Таткото, Словото и Светиот Дух и овие три се едно, а и оние кои сведочат на Земјата) се тројца: Дух, Вода и Крв; и овие три се едно"*

Издавачите и лекторите на тие две изданија на првата страница напишале: "Зборовите и речениците што не постојат во старите, најверодостојни изданија се ставени во заграда". Меѓутоа, истата реченица повторно не е спомната во латинската верзија на Новиот завет кој во 1982 година го издала католичката печатница "Дарул Машрик" во Бејрут, како што не е спомната ниту во изданието на "Слободна печатница" во Бејрут 1983 година под ревизија на Џан Авн.

**10. Корекции со цел да се докаже дека Исус е Божји син :**

Во Апостолски дела (8 : 37)[1] се вели:

*"А Филип рече: ,,Ако веруваш од се срце можеш." Тој одговори и рече: ,,Верувам дека Исус Христос е Божји син".*

Реченицата: "Тој одговори и рече: *,,Верувам дека Исус Христос е Божји син"* ја измислил и додал некој од поборниците на тројството, а со тоа, дека оваа реченица е хулење и лага се слагаат и научниците Крисбах и Шулц.

**11. Корекција на описот на блудниот чин на Рувим со сожницата на неговиот татко.**

Во хебрејската верзија на Битие (35:37) се вели:

*"Додека Израел престојуваше во оној крај, Рувим отиде и легна со Вала, соложница на татка си. Израел научи за тоа".*

Овој текст, без сомнение, е преправен, а и самите евреи признале дека нешто му недостасува. Собирачите на коментарите на Хенри и Скот го рекле следното: "Евреите признале дека овие мисли се неточни, па од грчки јазик тие вака ги пренеле, *"а на неговите (Израелеви) очи бил грд (искаран)"*.

Зошто хебрејските евреи ги исфрлиле овие зборови од нивните Книги?!

---

1) Овие реченици во Библијата издадена во 1944 година ги нема, но затоа не постои ниту нејзиниот реден број (37), туку по бројот 36, доаѓа бројот 38, и со тоа како да сака да се каже дека тука нешто недостасува.

**12. Корегирање на чинот кражба на пехарот:**

Во хебрејската верзија на Битие (44 : 5) пишува:

*“Зар мојот господар не пие од онаа чаша...?”*

Овој текст е изменет. Нецелосен е, во тоа нема сомнеж. Коментаторот Хорсли тоа го потврдил и наредил мислата да се дополни според грчката верзија, па по исправката мислата гласела вака: *“Зошто ја украдовте мојата чаша? Ова не е чашата од која пие мојот господар”.*

**13. Корекција со исфрлање на името на Марија[1], ќерката на Амрам[2] , сестрата на Мојсеј [3]:**

Хебрејската верзија на книгата Излез (6: 20) вели:

*“Амрам се ожени со својата тетка Јохаведа, која му ги роди Арона и Мојсеја”.* Корекцијата со исфлање на текстот, тука е очигледна доколку реченицата ја споредиме со самарјанската верзија. А во грчката верзија стои вака: *“ ...и таа му ги роди Арона и Мојсеја и сестра им Марија “.*

Адам Кларк вели: “Повеќемина истражувачи сметаат дека зборовите: *“ и сестра им Марија”*, биле присутни во хебрејскиот текст”. Тоа значи дека хебрејските евреи ги исфрлиле само за инает на самарјаните кои се базирале на самарјанската Тора или на христијаните кои ја следеле грчката Тора. Од текстот, исто така, се дознава дека Амрам синот на Каат синот на Левиј се оженил со Јохаведа, ќерката на Левиј, т.е., со тетка му, сестрата на неговиот татко. Во овој контекст зборот “ тетка му “ се спомнува:

- во самарјанската и ибријската Тора;
- во неговите преводи на арапски јазик од 1811., 1865., 1970 и 1983.година;
- во персиските изданија од 1839., 1845 и 1856 година;
- како и во индиските изданија од 1822., 1829 и 1842 година, со оглед на тоа дека брачната врска со неговата тетка според Тората е забранета, што се гледа од Левит (18:12 и 20: 19), надослед печетањето на преводот на арапски јазик, во времето на папата Ерпениус (1-ви)[4] (умрел 1644 година) зборот *“ тетка”* е заменет со

---

1) Исл., Мерјема.

2) Исл., Имран

3) Исл., Муса алејхи селам

4) Ербанијус (1-ви): Ерпениус: (1568-1644), потекнува од градот Флоренса во Италија, папа во време од (1623-1644).Во негово време се водела војна помеѓу католиците и протестантите во временски период од 30 години во кое на католиците не им пружил никаква помош. Бил активен во уредувањето на црквените работи.

*“чичкова”*, па потоа текстот гласел вака: *“Амрам се оженил со Јохаведа, ќерка на неговиот чичко“*. Овој пасус со зборовите *“чичкова”*, го наоѓаме во преводите на арапски јазик од 1625., 1671., 1844 и 1848 година. Заклучокот е јасен и на ова место го измениле текстот на нивните книги.

### 14. Корекција на Псалмите[1] со дополнување или укинување:

Помеѓу третиот и четвртиот исечок на 14-от Псалм на латинската, арапската и ватиканската (една од грчките верзии) верзија на книгите, постојат следните зборови:

*“Нивното грло е отворен гроб, измамуваат со јазиците; змиски отров е под нивните усни. Устата им е полна со клетва и горчина. Нозете им се брзи за пролевање крв; запустување и беда се по нивните патишта; тие не го познаваат патото на мирот. Нема Божји страв пред нивните очи”*.

Овие стихови ги нема во хебрејската верзија, но постојат во книгата Послание до Римјаните (3:13-18). Корекцијата тука е очигледна. Прашање е само, дали евреите ги избришале овие стихови од хебрејската верзија само поради инает на христијаните кои користат грчки превод или христијаните ги вметнале за да го подржат учењето на апостол Павле во спомнатите верзии.

Значи, искривувањето навистина сепак се случи во една од верзиите на книгите, со додавање или укинување.

### 15. Корегирање со укинување на Евангелието на Лука:

Во евангелието според Лука (21: 32-34) се вели:

*“(32) Вистина ви велам, дека ова поколение нема да помине, додека сé ова не се збидне. (33) Небото и земјата ќе поминат, но Моите зборови нема да поминат. (34) Но, внимавајте на себеси, вашите срца да не бидат оптоварени со прејадување и пијанство, со животни грижи и да не ве затече ненадејно оној ден”*.

Хорн рекол: “Во Евангелието според Лука, меѓу 33 и 34-та реченица, недостига цела реченица”. Сите коментатори и

1) Исл., Зебур

истражувачи пред тој недостаток ги затворале очите, се додека истражувачот Халес не укажал на тоа.

Хорн се осмелил и наредил во Евангелието според Лука да се додаде реченица од Евангелијата според Марко и Матеј, за да бидат сите меѓусебно согласни.

За да полесно се уочи корегирањето со исфрлање на текстот од евангелието според Лука, еве цитат од другите две евангелија:

Во евангелието според Матеј (24: 34-36) се вели:

*"(34)Вистина ви велам, ова поколение нема да помине додека не се збидне сé тоа. (35)Небото и земјата ќе помината, но Моите зборови нема да поминат. (36)А за оној ден и час, никој не знае, ни небесните ангели, а само Мојот Татко".*

Во Евангелие според Марко (13: 30-32):

*"(30)Вистина ви велам, ова поколение нема да помине додека сé ова не се збидне. (31)Небото и земјата ќе поминат но моите зборови нема да поминат. (32)А за оној ден и час, никој не знае: ни ангелите на небото, ниту Синот, а само Таткото".*

И така, реченицата што е исфрлена од евангелието според Лука, а која сеуште сеноѓа во евангелието според Матеј (24:36); и во евангелието според Марко (13:32), е должност да се врати на своето место во евангелието според Лука, по признанието на Хорн и Хелс.

**16.Корекции поради меѓусебно инаетење на евреите и христијаните:**

Во Евангелието според Матеј (2 : 23) се вели:

*"И откако дојде се насели во градот наречен Назарет, за да се исполни реченото од пророците дека ќе се нарече Назареец".*

Зборовите: *"...за да се исполни реченото од пророците дека ќе се вика Назареец"*, спаѓаат во познатите грешки на ова Евангелие; бидејќи овие зборови ги нема ниту во една книга на веровесниците.

Овие зборови христијаните ги внесоа за инает на евреите, што представува искривување со додавање, или пак евреите ги исфрлиле од своите книги за инает на христијаните, што исто така представува искривување со укинување.

Истражувачот Крисостом, како и католичките научници веруват дека овие зборови биле составен дел на книгите на веровесниците,

но тие книги, евреите ги изгубиле од немарност и отсуство на цврста вера. Едните книги ги искинале, а другите ги запалиле.

А кога забележале дека апостолите цврсто ги присвоиле и ги зеле како доказ за своето верување, некои од нив намерно ги губеле за да го анулираат веровесништвото на Исус. Тоа се осознава од нивното палење на книгите од кои материјали апостол Матеј пренесувал.

Во дијалогот со евреинот Тарифун, Џастен рекол:

"Евреите преправиле и исфрлиле многу книги од Стариот Завет, за да стане видно дека Новиот Завет е во контрадикторност со стариот Завет".

Ова покажува, колку било лесно да се преправа во тие стари времиња. Јасно е, како пред лицето на земјата за секогаш исчезнале многу книги токму заради меѓусебен инает?!

А има ли поголемо фалсификување од тоа, да нивните фракции, од лични побуди намерно, да ги уништат небесните книги.

Кога евреите ги преправиле нивните книги за да ја оспорат пратеничката мисија на Исус (Иса алејхи селам), а христијаните за да го утврдат учењето за тројството, божествената природа на Исус или неговото пратеништво, тогаш не е ништо чудно што ги искривиле радосните вести кои укажувале на пратеништвото на Мухаммед алејхи селам.

Напротив, тие во тоа напредуваат. Ги преправале и се уште преправаат секој збор корисен за муслиманите.

## Христијански заблуди и одговор на истите

**Прва заблуда:**

**Христијаните сметаат дека само муслиманите се тие кои нивните два Завета ги прогласуваат за искривени и со тоа неуките ги водат во заблуда.**

**Одговорот на оваа заблуда следи во три наредни точки:**

**1. Наведување изјави на оние кои не се христијани:**

**а** - идолопоклоничкиот проучувач Селсус уште во 2-от век издал книга како одговор на христијаните. Еве еден цитат од таа книга кој ни го пренел германскиот проучувач Ајхорн:

“Христијаните своите евангелија ги обновувале 3, 4, па и повеќе пати. Па изгледа дека нивната содржина е во потполност изменета поради честите искривувања”.

Овој идолопоклонички проучувач не известува дека христијаните ги изменувале своите Евангелија четири пати во времето во кој живеел тој .

**б** - американскиот свештеник и обновител Паркер (умрел 1860.г.), кој пред очите на христијаните е отпадник и атеист рекол: “Во христијанските книги постојат триесет илјади различности и противречја”.

**в** - еден еретик направил табела на книгите што му се припишуваат на Исус, Марија и на апостолите, кои книги денес, христијаните ги отфрлаат. На табелата се наоѓаат 74 книги. Потоа рекол: “Како можеме да знаеме кои книги се божествена објава, дали оние во Новиот завет, што ги прифаќаат христијаните или овие што тие ги отфрлаат?!

А кога знаеме дека и признатите книги, пред појавата на печатницата, биле изложени на корекции, сомневањето станува се поголемо”.

**2. Наведување на мислења на стари христијански струи кои денешните христијани тие струи ги сметаат новотарски:**

**а - Секта ебионити:**

Оваа секта се појавила во првиот век во времето на ап.Павле, која жестоко му се спротивставувала и го прогласила за отпадник

од верата. Од Стариот завет ја прифатила само Тората, а од Новиот само Евангелието според Матеј. Меѓутоа, тоа нивно Евангелие во основа се разликува од денешното припишано на Матеј , чие Евангелие го следат следбениците на Павле. Во него не постојат првите две поглавја, бидејќи сметаат дека се искривени на повеќе места. Оваа секта го отфрли учењето за божественоста на Исус, тврдејќи дека тој бил само човек.

**б - Секта марциони:**

Ова е, исто така, една од старите христијански секти. Ги отфрлила сите книги на Стариот завет велејќи: “Тие не се божествени”. Исто така ги отфрлила сите книги на Новиот завет сем Евангелието според Лука и десетте Павлови посланија кои се разликуваат од неговите денес признати посланија. А од Евангелието според Лука ги отфрлила првите две поглавја, како и многу други исечоци, од кои во неговиот коментар Ларднер[1] спомнал 14. Бил во неговата историја наведува дека оваа секта верува дека постојат два бога, бог на злото и бог на доброто. Тие тврделе дека Тората и останатите книги на Стариот завет се дело на лошиот бог, бидејќи не се во согласност со книгите на Новиот завет.

**в - Секта манихaнес:**

Нај познатиот проучувач на оваа секта е Фаустус, кој живеел во 4-от век. Од Екштајн, во својот коментар Ларднер ги пренесува следните зборови: “Фаустус рекол: “Отфрлам се што вашите татковци и дедовци со измама внесоа во Новиот завет. Ја извалкале неговата чистота и добрина. Ова е проверена работа. Денешниот Нов завет не го напишал Исус ниту пак неговите ученици. Го напишал анонимна личност, а потоа го припишал на неговите ученици и пријатели од страв луѓето да не го отфрлат, согледувајќи дека таа личност пишувала за настаните кои не ги познавала. Со тоа на следбениците на Исус им нанел голема неправда, бидејќи напишал книги преполни со грешки и противречја.” Водачот на оваа секта истакнал неколку работи од кои нај познати се:

1. Во Новиот завет христијаните внесувале она што не му припаѓа.

---

1) Ларднер: Во 1825 година во Лондон издал коментар на Библијата во 10 тома.

2. Денешниот Нов завет Исус не го напишал, ниту неговите ученици, ниту оние што доаѓаат по нив, туку го напишал човек кому ниту името не му се знае.

3. Во овој Нов завет има многу грешки и контрадикторности.

Во својот коментар Ларднер вели: “Историчарите се слагаат со тоа дека сектата манихаnенс никогаш не го прифатила Стариот завет. Напротив, тие тврдат дека сатаната му го издиктирала на Мојсеј и ги заблудил веровесниците на Израел, па затоа ги опишува како крадци”. Од предходните две точки се гледа дека оние кои не се слагаат со христијаните, како и со старите христијански секти кои денешните христијани ги сметаат како отпаднички, уште од првиот век на цел глас укажувале на искривувањето на Сариот и Новиот завет.

**3. Наведување на зборовите на христијански коментатори фанатици, и историчари прифатени од страна на сите христијани:**

**а** - Адам Кларк тврди: “Повеќето описи што историчарите ги напишале за Господ (се мисли на Исус) се невистинити, бидејќи пишувале за исмислени настани како навистина да се случиле. А грешеле, намерно или не намерно, и на други места. Така повеќето Евангелија раширени во првиот христијански век се лажни. Бројот на таквите Евангелија бил повеќе од 70. Фабрициус ги собрал, а потоа ги испечатил во три томови.

**б** - На Мојсеј, освен неговото петокнижие, му се припишуваат уште шест други книги, кои денес се познати како Тора:

1 - Откровение

2 - Книга на мало битие

3 - Книга на воздигнување

4 - Книга на тајните

5 - Тестамент

6 - Книга на признанија

Хорн вели: “Се претпоставува дека овие книги се измислени на самиот почеток на христијанството, т.е., во првиот христијански век.”

**в** - Историчарот Мевсим рекол: “Египетските евреи уште пред појавата на Исус ја научиле познатата филозофска реченица:”Лагата и измамата, поради зголемување на искреноста и

преданоста на Бога, не само што се дозволени туку се и пофалени", па така нивната работа во склад со ова правило јасно се оцртал во многу стари книги.

Епидемијата на оваа валкана изрека брзо се раширила и кај христијаните, што може да се види од многуте книги кои лажно ги припишале на своите великани.

Но ако лагата и измамата кај евреите биле пофалени пред појавата на Исус, а кај христијаните по неговата појава, па дали тогаш таа лага, фалсификат и искривување имаат граница на која ќе застанат?!

**г** - Ларднер во својот коментар вели: "Донесен е заклучок дека светите Евангелија не се добри и исправни, бидејќи нивните автори биле незнајковци. Незнаењето на авторите изнуди заклучок дека светите Евангелија не се добри и исправни, па затоа по наредба на владетелот Енаститус[1] (кој владеел помеѓу 419-518 г.) повторно е направена исправка.

Да имале тогаш евангелијата стабилен и доверителен ланец на преносители немало тогашниот владетел да нареди нивно корегирање. Тоа го сторил бидејќи авторите на Евангелието биле непознати лица, па така авторите на исправките вршеле корекции според степенот на нивното знаење.

Тој случај во потполност го докажал искривувањето како и тоа дека ланецот на преносители е изгубен.

**д** - Екштајн, Халес и многу други христијански претходници рекле:

"Евреите во 130 година намерно ја извитопериле хебрејската Тора за инает на христијаните кои ја користеле грчката Тора, за да овој превод остане слаб и недоверлив".

Кенникот навел непобитни докази дека евреите нивната хебрејска Тора ја искривиле од непријателство кон Самарјаните кои имале сопствена Тора и не ја следеле нивната хебрејска.

**ѓ** - Коментаторот Харсли вели:

---

**1)** Енаститус: Римски император од (491-518). Пред женидбата со императорката Зејнуна која подоцна го назначила за импертор тој во нејзиниот двор бил безначаен работник. На почетокот владеел праведно. Во негово време се рашириле верски расправи кои довеле до отцепување на Персија и Бугарија од неговото царство.

"Нема сомневање дека светиот текст е изменет. Тоа е очигледно во различноста на книгите меѓусебно со исклучување на нивните исечоци и реченици. Речиси со сигурност можеме да кажеме дека во основниот текст влегле многу изопачени мисли, а хебрејската верзија на Тората била во нај грозоморна состојба".

**е** - Ватсун вели:

"Уруџен[1] се жалел на различностите за кои навел разновидни причини како што се немарноста на авторот, нивна расипаност или невнимание".

Адам Кларк во својот коментар вели:

"Во времето на Јером постоеле многубројни преводи на латински јазик од различни преведувачи. Некои од нив биле искривени до крајна граница. Одредени делови биле во потполна противречност со други, што потврдил и самиот Јером".

**ж** - Свештеникот Филипс Квадинлус во 1649 година напишал и отпечатил една книга како одговор на некои муслимани и ја нарекол "Фантазии". Тој во неа вели:

"Во Стариот завет преправањето е значително често и ние христијаните ги сочувавме овие книги за да послужат како доказ за еврејското искривување, а ние не се слагаме со нивните лаги".

**з** - На царот Џејмс[2] (1-ви, умре 1625 г.), од протестантската секта му пристигна петиција во која се вели:

"Псалмите кои се составен дел на нашата молитва се разликуваат од хебрејскиот текст. На околу две стотини места им е придавано по нешто, одземано или изменето."

---

**1)** Уруџен: проучувач кој ги пренел зборовите на идолопоклоникот Селсус и дозволил апокрифните книги да се припишат на познати автори.

**2)** Џејмс (1-ви, 1566-1625), син на лордот Дар Нел и кралицата на Шкотска Марија. Иако бил владетел на Британија, познат е и како Џејмс (1-ви), владетел на Шкотска и тој назив го добил во првата година од неговиот живот. Неговото вистинско владеење во Британија започнува во 1603 година па така ја добива титулата Џејмс (1-ви). Во негово време е одржан верски конгрес во царскиот дворец Химтон во 1604 година и во тој конгрес е донесена службена верзија на Тората на Англиски јазик, позната под името "Текстот на царот Џејмс", со печат заверена и печатена во 1611 година. Тој текст е преправен во 1881 година па го нарекле "Преправена верзија на книгата", потоа повторно е преправена во 1952 година по што е наречена (Р.С.В.). Исто така во 1971година царот Џејмс водел превртлива политика, па затоа против него станале католиците и протестантите. Во негово време почнала колонизацијата на Северна Америка.

**у** - Англискоит историчар м-р Томас Карлајл[1] (умрел 1881.г.) рекол:

"Англиските преведувачи го изневериле очекуваното. Ја обезвредниле вистината и ги одвлекле неуките во заблуда. Целта на Евангелијата била добра, но тие ја искривиле. Темнината им е помила од светлината, лагата по вистинита од вистината."

**и** - Господинот Бретон, клучна личност во собранието за ново преведување во Британија, на свештениците им рекол:

"Постоечкиот англиски превод е навистина, преполн со грешки, а вашиот познат превод на англиски јазик го искривиле Стариот завет на 848 места, и станал причина за отфрлање на Новиот завет од страна на огромен број луѓе".

---

**1)** Томас Карлајл: (1795-1881.г.), англиски писател и сторичар, студирал теологија и закон.Го следел правецот на романтиката. Во негово време е ословен за еден од најпознатите личности. Напишал неколку книги.

Причини за настанување на различни јазични изрази во двата Завета

**Хорн во својот коментар рекол: "За настанокот на различните јазични варијанти постојат четири причини:**

**1. Немарноста и заборавањето на авторите:**

Се претпоставува дека се случило на следните начини:

1. Дека оној, кој му читал на препишувачот, згрешил во читањето или пак, пишувачот погрешно ги разбрал неговите зборови па ги напишал онака како што мислел.

2. Хебрејските и грчките букви се слични меѓусебе, па пишувачот напишал од едните, а требало другите.

3. На пишувачот, знакчето или цртичката, што се пишуваат над буквите, му се присторило буква, или пак неразбрал што се кажува со реченицата, па ја изменил по свое мислење и така западнал во грешка.

4. Пишувачот намерно да преоѓа од поглавје на поглавје, а кога тоа ќе го забележи не бришел веднаш она што напишал, за да по тоа продолжи од таму каде што застанал и така несакајќи го остави она што предходно го напишал на погрешно место.

5. Пишувачот да заборави едно, а започне да пишува друго, па кога ќе се присети на заборавеното ќе го запише на местото каде што застанал. И така ја префли мислата од нејзиното вистинско место на друго.

6. Погледот на пишувачот, во текот на пишувањето, да падне на реченица која не е на ред и така изостави дел од текстот.

7. Пишувачот да згреши во разбирањето на поедини изрази па истите ги напише според сопствено мнение и така погреши.

8. И најчеста причина на грешењето е неукоста на пишувачите кои не ги разликувале основните текстови од под текстовите и

коментарите, па ги внесувале сите заедно во основниот текст на книгата.

**2. Недостаток во книгата од која се препишува:**

Се претпоставува дека до тоа дошло на следниот начин:

1. Бришење на симболите на буквите.
2. Дел од објаснувањата не е запишан на иста страница, па пишувачот мислел дека тоа се зборови од главниот текст и тука ги запишал.
3. Заборавениот текст дополнително е запишан во фуснота без прибелешка на која страница припаѓа, така што следниот препишувач не го знаел неговото вистинско место, па го вметнал на некој од местата, по сопствено мнение и во тоа погрешил.

**3.Измислени исправки:**

Тие се случувале на следниве начини:

1. По проценка на пишувачот одреден текст бил во недостаток или не разбрал што се кажува со тој текст или пак за сосема исправна реченица мислел дека е погрешна.
2. Некои истражувачи не се задоволиле само со исправање на грешки, туку стилските недотерани мисли ги замениле со нови поубави литературни изрази. Така, вишокот на зборови и изрази кои се повторуваа ги исфрлиле, доколку со нив не гледале никаква разлика.
3. Ги вклопувале речениците во стихови респектирајќи ги нивните значења, правејќи ги еднакви. Сосема кусите реченици ги продолжувале, а долгите ги крателе.

Ова особено ги зафатило евангелијата, па затоа додавањето било честа појава во Павловите Посланија кој настојувал речениците што ги пренесувал од Стариот завет да бидат усклaдени во духот на грчкиот јазик. И ова е најчест начин на исривување.

4. Некои коментатори се труделе изразите и речениците од Стариот завет да ги ускладат со латинскиот јазик.

**4.Намерно извитоперување:**

На овој начин, екстремистите и новотарите во верата, ги извитопериле Книгите.

Од новотарите, намерно преправајќи ги, најповеќе се истакнал Марсијун, додека екстремистите намерно го менувале текстот за да ја потврдат и онака прифатливата ставка или за да ги избегнат приговорите. На тие корекции подоцна им се дало предност.

За овие видови намерно грешење од страна на верските фанатици, што кај својот народ биле познати како луѓе верници, Хорн навел многу примери.

И кога се знае дека коментарот или содржината на фуснотата влезе во текстот поради незнаењето и немарноста на пишувачите, дека препишувачите лично ги поправале оние реченици за кои сметале дека се погрешни, дека лошо сортираните исечоци ги заменувале со одбрани и поубави литературни изрази; дека повторениот и одвишен говор го бришеле, дека настојувале говорот да го претопат во меѓусебно еднакви или слични реченици (што е со шест случаи во Евангелијата), дека некои истражувачи Новиот завет го ускладиле со латинскиот превод, дека новотарите намерно вршеле корекции, дека верските фанатици ги преправале текстовите за да биде по прифатено нивното учење и за да бидат поштедени од приговори и напади и дека ваквите искривувања и подоцна преовладувале, па што тогаш тие друго од корекции не направиле?!

И на која врата на искривување тие не влегле?!

Па зарем и понатаму да биде неверојатно ако кажеме:

“Навистина христијаните, носители на крстот, по појавата на Исламот намерно ги промениле оние места кои оделе во прилог на муслиманите, за да подоцна порастот на таквите корекции прерасне во учење?!”

И не само тоа, тие се повеќе заинтересирани за корекција на текстот против муслиманите отколку што се зинтересирани за корекциите во меѓусебното спротивставување.

**Втора заблуда:**

**Христијаните мислат дека Исус, навистина е жив сведок на книгите на Стариот завет, а да биле искривени не би ги зел како основа, туку би бил должен да ги обвини евреите за искривувањето.**

Овој погрешен заклучок изискува одговор, бидејќи ниту една книга на Стариот или новиот завет не е пренесена доследно и со непрекинат редослед; ниту една од нив нема ланец на преносители до нејзиниот автор; нив ги снајде искривување од сите облици; докажно е дека верските екстремисти ги преправале за да ги избегнат критиките и го докажат своето исправно учење, па поради тоа сите книги ни станале сомнителни.

Не е дозволено, некои делови од нив да се земат како доказ против нас, бидејќи секогаш постои можност токму тие делови да се допишани со рацете на христијанските фанатици, во вториот и третиот век, како одговор на сектите ебионити, марционити или манихане кои го отфрлиле стариот завет во целост или поголемиот негов дел, за да подоцна бидат општо прифатени и прикажани како што направиле и против сектата ирин.

Потоа, кога би замижеле пред вметнатите туѓи реченици во таа книга за кои ниту ланецот на преносители не се знае, ниту нивните наслови ниту број, па како тогаш да знаеме дали бројот на книгите во Стариот завет се 39 како што велат протестантите или пак 46 како што тврдат католиците?!

Еврејскиот историчар Џозеф кој живеел по Исус и кој бил многу предан кон верта, чии книги се доста ценети кај христијаните, во својата историја напишал: “Ние евреите немаме стотици меѓусебно различни книги. Имаме само 22 од кои се и петте Мојсиеви книги”.

Значи, покрај Мојсиевото петокнижие, во составот на Тората влегуваат и други 17 книги. Меѓутоа, кај протестантите бројот на тие додадени книги изнесува 34, а кај католиците 41.

Па тогаш кои од додадените книги спаѓаат во тие 17 а кои не?!

Веќе ги прочитавме тврдењата на Крисостом и католичките научници дека евреите, со невнимание и недостаток во верата, ги изгубиле своите книги. Едните ги кинеле, а другите ги палеле.

Постои верување дека токму некои од тие книги влегуваат во составот на споменатите 17. Истражувачите потврдиле дека така се затаил трагот на 20 спомнати книги, а кои денес не постојат.

Томас Инглис рекол: “Народот се слага во тоа дека бројот на загубените книги кои го сочинуваат Светото Писмо не е помал од дваесет”.

Сведоштвата на Џозеф покажуваат дека постојат пет книги кои му се припишуваат на Мојсеј (Муса алејхи селам). Меѓутоа, не се знае дали тие книги се овие денешните кои Џозеф му ги припишал на Мојсеј.

Очигледно е дека не се, бидејќи Џозеф во својата историја никогаш не се базирал на овие денешни книги.

И кога би се сложиле со тоа дека денешните книги на Стариот завет се оние истите кои биле распространети за времето на Исус и дека тој и неговите ученици ги потврдиле, тогаш ќе мора да се помириме и со тоа дека и евреите ги имале истите книги, без оглед на тоа дали тие припаѓале на соодветна личност на која и се припишувала или не и без оглед на тоа дали настаните се вистински или дел од нив вистински, а другите лажни; повторно од тоа сведочење не е разбирливо дали некоја од тие книги му припаѓа на тој на кој му се припишува; како и тоа дека секој дел од нив е вистинит.

А Исус и неговите ученици да пренеле нешто од тие книги, тоа само по себе не заначи дека таа книга навистина му припаѓа на личност на која и се припишува и не значи дека нетреба да се проверат.

Да изнел Исус негов мислење и заклучок за секоја од тие книги и да се изјаснел за секој нејзин пропис, потврдувајќи дека е од Аллах и потоа тоа негово сведочење било пренесено преку, на нас познати и доверливи луѓе, тогаш тоа би било валиден доказ на нејзината автентичност и воедно основ за сомневање во останатите книги. Меѓутоа, такви изјави од Исус за било која книга од Стариот завет, никаде не се спомнати и не се докажани.

Истражувачот Били, во неговата книга вели дека Исус рекол дека Тората била од Господ. Но тие негови зборови не се доказ дека секоја содржана книга и секој исечок од неа се оригинални, ниту пак тоа дека не се подложни на проверки и утврдување на нивните автори. Исусовите ученици, како и евреите кои живееле во негово време, навистина ги прифатиле тие книги и ги користеле

како учебници од што се заклучува дека биле познати и прифатени. Меѓутоа, пренесувањето на исечоците од Стариот завет во Новиот, не ја потврдуваат неговата вистинитост и не ја исклучува потребата за негова проверка.

Ако претпоставиме дека Исус сепак ги признал книгите од Стариот завет, тоа негово признание не ја исклучува можноста тие да бидат подоцна искривени и корегирани. Евреите ги корегирале пред Исус, а истото го правеле и по него.

Веќе видовме дека повеќето научници, истражувачи, коментатори и историчари потврдиле, дека евреите, 130 години по Исус намерно ги менувале нивните книги за инает на христијаните. Евентуалното сведочење на Исус, всушност не ја исклучува можноста на тие книги да бидат искривени по него.

**Трета заблуда:**

**Христијаните веруваат дека било невозможно да се корегира Светото писмо, бидејќи неговите примероци биле на секаде растурени, на исток и запад и никој не бил во состојба да ги измени.**

Давајќи одговор на овие грешки и заблуди ќе наведеме неколку работи кои го елиминираат тврдењето дека искривувањето на Светото писмо било невозможно.

**1.** Мојсеј напишал примерок на Тората и го предал на рабините (еврејските свештениците) препорачувајќи им да ја чуваат во ковчегот што лично го направил. Таа Мојсеева Тора била ставена во тој ковчег и првата генерација така ја сочувала.

По неа состојбата на израелскиот народ се променила. Понекогаш Тората ја прифаќале а понекогаш ја отфрлале и од верата се иставале. Така правеле се до кралството на Давид и Соломон кога нивната вера се исправила. Меѓутоа, Тората што била ставена во ковчегот ја изгубиле пред појавата на Соломон поради честото двоумење во верата и нејзино отфрлање и не се знае точно кога била изгубена, па кога Соломон го отворил ковчегот во него не нашол ништо сем двете плочи на кои биле напишани десетте божји заповести, како што тоа јасно се кажува во Првата книга Цареви (8:9).

Според нивните свети книги кон крајот на владеењето на Соломон се случило големо отпадништво од верата (ова е без сомнение хулење врз Соломон). Тие велат дека тој, пред смртта се откажал од верата, почнал да ги обожува киповите градејќи им многу храмови за да и направи чест на својата сопруга (Прва книга Цареви 11:1-11). Но, ако според нивните валкани изјави, дека Соломон, пред крајот на неговиот живот, станал еретик и идолопоклоник, тогаш каква корист имал тој од Тората?

По смртта на Соломон 931 г.п.н.е., се случува голема ереза. Јеровоам Нават станува цар на десет племиња во северниот дел од Палестина. Неговото царство е наречено Царството на Израел, а за престолнина го одбрал местото Тирсет кој се наоѓа во близината на Наполис. А Ровоам Соломоновиот син станал цар на две племиња кон југот на Палестина. Неговата држава ја нарече царството на Јуда, а за престолнина го зеде местото Сихем (Кудус).

Во тие две царства се раширило безбожништво. Во Израел тоа било по изразено и пожестоко, бидејќи неговиот цар Јеровоам, по зацарувањето, преминал во идолопоклоници. Направил златни телиња и наредил да се обожаваат, а кој останал во монотеистичко верување се преселил во царството на Јуда.

Во властта на Царството на Израел се смениле 19 цареви но, нивната состојбата заедно со десетте племиња ни малку не се променила, верата кон еден Бог сите цареви ја отфрлале. Ги обожувале киповите, а Тората ја отфрлиле и запоставиле, па Возвишениот Аллах ги уништил, така што во 722 г.п.н.е., им дозволил на Асирците[1] (Ашури), предводени од Салманасар (Серџун 1-ви), да завладеат над нив.

Поголемиот дел од нив паднале во робство или биле ликвидирани а останатиот дел бил раселен во други царства, па така во нивното царство Израел останале многу малку. Потоа во царството на Израел ги сместиле идолопоклониците, па оваа мала израелска група се помешала со нив. Се женеле со нивните девојќи и жени и се размножувале, а нивните поколенија ги нарекле Самирии.

Од времето на првиот израелски цар Јеровоам, па до нивното уништување изминале два века и тие во тој период воопшто не се грижеле за Тората. Нејзиното присуство во царството било како присуство на кажувања за змејот од сказните, кој всушност и не постои.

Во царството на Јуда кое опфаќало две еврејски племиња, по смртта на Соломон се смениле 20 цареви, од кои бројот на отпадници од верата бил поголем од бројот на оние кои биле верници (монотеисти). Дури и Соломоновиот син Ровоам (Рецан) ширел паганство, па биле поставени кипови под секое дрво и ги обожувале.

Аллах направил да ги надвладее египетскиот цар Сисак кој го нападнал царството Јуда и ги уништил темелите на храмот и царскиот дворец. Потоа Аллах му дал власт над нив и нивното трето царство на идолопоклоникот Васа (Баша), син на третиот цар

---

1) Асирците се древен народ кој живееле покрај долината на реката Ед-дихл, односно во денешниот ирачки дел на Курдистан (североисточен дел на Ирак). Тие обожувале ѕвезди. Нивното владеење траело 10 века. Војувале против Вавилонците на југ и Хајсијините на северозапад. Некои цареви на Јуда и Израел им плаќале данок.

на царството Израел. И тој исто така бил идолопоклоник и отпадник, кој дошол во Сихем (Кудус) и го покрал сиот храм и царски дворец.

Во времето на Авијам (Ахзије), седмиот цар Јуда, на секој дел од градот биле изградени олтари за принесување жртва на кипот Ваал, така да со тоа биле блокирани сите приоди кон вратата на Бејтул-Макдис.

Во времето на Манасија, 14-тиот цар на Јуда завладеало вистински атеизам. Повеќето жители на царството се преобразиле во идолопоклоници. Во предворјето на Ерусалим се изградиле олтари за принесување жртви на киповите, а кипот кој Манасија лично го обожавал, стоел во Ерусалим. Иста состојба се одиграла и во времето на неговиот син Амон.

Во 638 г.п.н.е. властта ја наследил Јосиј синот на Амон кој искрено се покајал и му се вратил на Аллах. Наредил да се оживее верата на Мојсеј, ги урнал цртежите и симболите на атеизмот и идолопоклонството, за советник го наименил свештеникот Хилкиј , а на својот нотар Сафан му наредил да собере данок од жителите за изградба на храмот. Тората многу му недостигала, меѓутоа никој не слушнал дека неговата верзија постоела до 621 г.п.н.е., односно до 17-та година по неговото зацарување.

Во 18-та година, неговиот советник свештеникот Хилкиј, изјавил дека во Ерусалим додека го броел собраното сребро за изградба на храмот пронашол ракопис на Книгата Второзаконие и збир на други закони. Оваа книга му ја дал на Сафан да му ја прочита на царот Јосиј. Кога Јосиј ја сослушал нејзинината содржина, од тага кон грешните израелци, го скинал своето одело (Втора книга Цареви 22: 1 - 11 и Втора книга Летописи 34: 1 - 19). Меѓутоа, на оваа книга и на зборовите на Хилкиј не може да се базираме затоа што пред Охозие храмот бил двапати испокраден, а во негово време преуреден во храм за кипови, па во него секојдневно влегувале клисари и ѕвонари.

Во текот на двата века, односно од почетокот на владеењето на Охозиј (843. г.п.н.е. па се до 621. г.п.н.е.) односно 17. г. царство на Јосиј, никој ниту слушнал, ниту пак ја видел Тората.

Знаеме дека Јосиј и неговите големодостојници вложувале огромни напори на оживување на Мојсиевите закони и учење, а и калуѓерите влегувале секојдневно во храмот, не зачудува тоа да Второзаконието било во тој храм, а никој да не го видел во текот на

17 год. Меѓутоа, вистината е тоа дека ја напишал Хилкиј лично. Кога тој виде дека Јосиј и неговите големодостојници биле силно зинтересирани за воспоставување на Мојсеевите закони, напишал книга, според преданијата кои обичните луѓе или свештениците ги раскажувале, не гледајќи дали тие се вистинити или лажни. Тој работел цели 17 години на нивното собирање и запишување и кога работата ја завршил, му ја припиша на Мојсеј тврдејќи дека ги нашол во храмот.

Ваквите лаги и измами, поради ширењето на верата биле со верба пофалени кај евреите и христијанските предходници. И без оглед на тоа што направил Хилкиј, законикот кој го предал на Јосиј во 620-та г.п.н.е., во 18-те години од неговото владеење, бил изложен на понатамошна обработка се до крајот на неговиот живот, односно наредните 13 години.

По смртта на Јосиј на власт дошол неговиот син Јоахаз, кој отпаднал од верата и во Јуда повторно го раширил неверството. Аллах сакал над нив да завладее Египетскиот цар Нехаон[1], кој ги заробил, а потоа на неговиот царски трон го поставил неговиот брат Јоахин син на Јосиј, кој исто така бил атеист и идолопоклоник како и неговиот брат. По неговата смрт царството го превзема неговиот син Елијаким, кој бил идолопоклоник и атеист исто како и неговиот татко и чичко.

Со Аллахова одредба над нив завладеал Вавилонскиот цар Навуходоносор. Тој го заробил Елијаким и голем број израелци, го ограбил храмот Кудус и царскиот двор, а потоа на власт го поставил неговиот чичко Седекија, кој исто така како и неговите педходни два брата бил идолопоклоник  и кој владеел 11 години покорувајќи му се на Навуходоносор (Бахтансир).

Во 587. г.п.н.е. Навуходоносор го апси Седекија и му ги убива сите деца, потоа му ги искорнал очите, го оковал и заедно со останатите израелци го пратил на робување во Вавилон, а потоа ги запалил Храмот, царскиот дворец и сите куќи во Кудус, уништувајќи се, до темел, и со тоа конечно го соборил царството на Јуда, 135 год., по уништувањето на царството на Израел од страна на Саргон втори.

---

**1)** Нехаон (Нехо) син на фараонот Бисматик 1-ви. Фтор фараон на 26-те фараонски семејства кои ги основал неговиот татко. Владеел помеѓу (609-583.г.п.н.е.). Ги окупирал Палестина и Сирија, а го поразил Навуходоносор.

Значи ланецот на преносители на Тората кај евреите е прекинет пред царувањето на Јосија (638 - 608 г.п.н.е.), а на книгата што тој ја пронашол неможеме да се базираме, бидејќи за неа не постои ланец на преносители и според неа се работело само 13 год, по кој се губи секоја трага. Очигледно е дека таа настанала во времето кога се вратил атеизмот, идолопоклонството и херезата во текот на царувањето на синовите на Јосија пред Навуходоносор.

А да била сочувана пред Навуходоносор, во настаните што се случувале во неговото време сигурно ќе исчезнела, бидејќи и сите останати книги на стариот звет, напишани пред тој настан, во тој период исчезнале од лицето на земјата.

Овој факт го признаваат сите христијани и евреи, па затоа се принудени да речат: "Езра по втор пат го напишал Стариот завет во Вавилон".

Авторите на речникот на Светото Писмо спомнуваат дека повеќето свети списи се уништени и загубени во времето на еретизмот и прогонствата, а особено во времето на 55.г. владеење на Манасија и уверени се дека примерокот што го пронашол Хилкиј бил уништен за време на скрнавењето на Храмот.

**2.** Бидејќи Езра (според нивно мислење) по втор го напишал Стариот завет, се случила друга поголема несреќа што се спомнува во Првата книга за Макабејците, историјата на Јозеф, како и во некои други книги.

Имено, кога Ентијукс (4-ти) го освоил Урешлим сакал да ја унушти еврејската вера, па ги запалил сите книги на Стариот завет што успеал да ги пронајде. Потоа наредил да се убие секој кај кого ќе се најде примерок од Стариот завет и ќе укаже на спроведување на тие закони. Тоа е правено секој месец во рок од три ипол години, а тоа се случило окулу 161.г.п.н.е.

Убиени се голем број Евреи и уништени сите книги што ги напишал Езра. Затоа Џон Милнер рекол: "Научниците се согласни во тоа дека примерокот на Тората и примероците на стариот завет се уништени од рацете на војската на Навуходоносор".

А кога се појавиле преданијата на Езра, уништени биле во настаните на Ентијукс. Потоа на евреите им се случиле и други несреќи во кои се изгубени преданијата на Езра и други преданија

на кои ниту број не им се знае, а во тие настани спаѓа и настанот на Тито[1] Римјанецот во 70.г.н.е.

За ова по опширно пишува историјата на Џозеф како и за други историјати. Во текот на овој настан во Кудус и околината, со сабја, распнување на крст, со огин или глад убил 1.100 000 особи. Заробил и во разни земји продал, 97.000 луѓе. Потоа голем број на жители уништил по пределите на Палестина и Сирија. Затоа, ако од Стариот завет, при спалувањето е барем нешто сочувано, во времето на Ентијукс, тогаш тој сигурно бил изгорен и уништен во овие настани[2] .

**3.** Старите христијани не ги признавале еврејските верзии на Стариот завет. Тие веруваа дека биле искривени па затоа се до крајот на вториот век тие го користеле грчкот превод. А во еврејските синагоги грчкиот превод се употребувал се до завршетокот на вториот век. И кај едните и кај другите бројот на еврејската верзија бил многу мал.

Евреите со одлука од советодавното собрание ги укинале сите книги напишани во седмиот и осмиот век, бидејќи во многу се разликувале од книгите на кои тие се базирале. Затоа ниту една верзија од овие книги напишана во тие два века не дошла во рацете на оние кои подосна сакале да ги исправат грешките во нив. Бидејќи евреите ги уништиле сите примероци, со исклучок на оние со кои тие биле задоволни, пред нив се отворила предиспозиција за менување на книгите онака како што ним им одговарало.

**4.** Настаните, кои во првите три века, го затекна христијанскиот свет направиле да кај нив остане само мал број на примероци, па така во мал број, искривувањето било многу полесно. Нивната историја потврдува дека тие во овие три века биле изложени на разни несреќи.

Многубројните периоди, преполни со насилство и терор врз нив, биле доволно долги за да ги изгубат оригиналниот Инџил (Евангелие) и останатите свети книги. Следните десет временски периоди биле најстрашни во целата нивна историја:

---

**1)** Тито,Титус: името му е Флафијус Севавинус.Роден е 39.г.,а во Кудс со голема војска како војсководец го испратил неговиот татко, окулу 70.г. Тој убил окулу 70.000 евреи, а Кудс го израмнил со земја. Император е од 79, до 81.г. (Ел Мевсу'а Ел Арабијје: стр.568).

**2)** Види точка број 1 на 23 страница.

**Прв период:**

Во периодот на 64-та година за време на владеењето на Нерон[1] кој бил толку познат по насилството и грубоста, го запалил цел Рим а ги обвинил христијаните и потоа ги мачел. Тогашното признавање на христијанска припадност бил голем грев.

Тој ги убил апостолите Павле и Петар, неговата сопствена мајка, сопругата, братот, учителот и толпа луѓе, а убивањето го продолжил и во другите градови се до неговата смрт во 68-та година.

**Втор период:**

Вториот период го опфаќа владеењето на римскиот император Думисјан[2] (Думитјанус), брат на Тито кој во 70-та година извршил масакар над евреите. Тој бил многу силен, лош и непријателски настроен, како Нерон кон христијаните.

Думисјан го убил апостол Јован и наредил да се изврши општ масакр врз христијаните, ограбувајќи ги нивните имоти, а тој лично направил таков терор што никој до тогаш од неговите предходници нема направено. И малку фалело па до корен да го истреби христијанството. Ваквата состојба трела се до 96-та година кога е убиен.

**Трет период:**

Во време на владеењето на царот Трајан[3], кој станал римки император во 98-та година, се продолжува теророт врз христијаните.

Тој терор продолжил и во 101-та година, а станал неподнослив во 161-та година кога наредува да се убие секој кој му припаѓа на лозата на Давид.

---

1) Нерон Клаудијус Кајсер, римски император роден 37.г.император станал во 54.г. познат по насилство. Ја убил неговата мајка, сопруга, брат и учителот, а потоа во 64. или 67.г. го запалил цел Рим. Додека Рим горел тој седел на покривот од неговата зграда и мирно гледал како гори сиот град.Потоа за спалувањето ги обвинил христијаните и безмилосрдие ги казнувал. Го убил Павле и Петар. Кога почувствивал дека народот го замразил и работи на неговото елиминирање тој се самоуби во 68.г.

2) Думисјан (Думитсјанус), Домицијан: Живеел од (51- 96), римски цар (81- 96). Тој е брат на Тито кој направил незамисливи злосторства над христијаните. Го отрула неговата сопруга.

3) Трахан, Тројанус, Трајан: (53-117), роден во шпанија, еден од најдобрите римски војсководци, се зацарил во 98-та година, ги зацврстил границите на римската империја. Христијаните немилосрдно ги измачувал. (Ел-Мевсу'а: стр.502).

Неговите офицери ја пребарувале секоја куќа и кога ќе пронајдат таков припадник веднаш го убивале. Многу епископи биле убиени со распнување, удирање или давење во море.

Ваквата состојба траела се до крајот на неговиот живот, кога ненадејно умира во 117-та година.

**Четврти период:**

Период на владеењето на Маркус Антониус кој станува римски император во 161-та година. Тој бил крволочен, идолопклонички филозоф. За христијаните, повторно започнувале црни денови. Убиени се на исток и на запад и таквиот терор траел околу десет години. Од епископите барал да бидат заедо со чуварите на киповите, а оној кој ќе одбиел го ставале на железен стол под кој се ложел оган, а потоа неговото тело го распарчувале со железни куки.

**Петти пероид:**

Во време на римскиот император Северус[1] во 193-та година започнуваат нови прогонства за христијаните се до 202-та година. И тој, како и неговите предходници, наредувал да се убијат сите приврзаници на христијанството. Најголемото погибје било во Египет, Картага и Франција каде што на ѕверски начин биле убиени илјадници луѓе, така што христијаните си помислиле дека дошло времето на Антихристот (Деџџалот).

**Шести период:**

Овој период го опфаќа владеењето на римскиот император Максимин во 235-та година. Тој го оживеал паганството (идопоклонството) и наредил мачење, прогонство и убивање на сите христијани во 237-та година.

Издал наредба да се убијат сите нивни научници верувајќи дека по нивното погубување, неуките луѓе ќе му бидат слепо покорни. Потоа наредил да се убие секој христијанин без истрага и суд. Многу луѓе во групи од 50-60 луѓе го завршувале својот живот во масовни гробници. Меѓутоа, од таквиот исход не бил задоволен, па планирал да ги убие сите жители на Рим. Конечно над него извршил атентат еден негов војник во 238-та година.

---

**1)** Свирјус (Сифирус) Северус: (164-211), роден во Африка, римскиот престол го приграбил во 193-та година, ги покорил сите тогашни побуни, востанија и револуции против него во Азија и Европа за време на неговото владеење. Големо насилство извршил над христијаните.

**Седми период:**

Време на Ди Сес (Денис) кој во 253-та година започнал да врши злодела врз христијаните. Тој работел на целосно искоренување на христијанството. На неговите приврзаници им наредил да го сторат тоа и тие го спроведоа со голема суровост.

Трагаа по христијаните, ги убивале и мачеле насекаде. Насилствата биле нај жестоки во Египет, Африка, Италија и на исток (Мала Азија), како и регионите на Сирија, Палестина и Јордан, така што на тие места мнозина христијани се преобразиле во идолопоклоници.

**Осми период:**

Ова е време на владетелот Вилијан (Валјиранус-Фалријан), кој во 257-та година започнува терор над христијаните и издава наредба за смртна пресуда на сите епископи и нивните слуги.

Наредил да му се покорат и понизат сите угледни христијани и да им се конфискува сиот имот.

Нивните жени ги прогонил надвор од неговата земја откако им го зел сиот накит. Кој од нив по тоа останал христијанин и одбивал да принесе жртва на нивниот кип Џубитр, бил убиен, запален или фрлен на дивите тигри да го растргнат.

На тој начин се убиени илјадници христијани, додека останатите биле ставени во окови и ланци и ги користел како робови за државните работи.

**Деветти приод:**

Време на владетелот Урлин[1] кој во 274-та година издал разни акти против христијаните. Меѓутоа, тогаш не настрадал голем број христијани, бидејќи и него брзо го убиле.

**Десетти период:**

Време на Диоклецијан[2] (Деккледјанус), станува император на Рим во 284-та година. Теророт врз христијаните го започнува во

---

1) Орлин: Урлин: (Наситус), римски император, владеел само четири Месеци, убиен е 274-та година.

2) Диоклецијан (Декледјанус) Диоклетијан (245-317) имал многу скромни родители, бил војсководец, а од 284-та година станува римски император.Успеал да ја покори Персија и некои други покраини. Христијаните ги малтретирал повеќе од десет години, на исток и на запад. На египетскиот намесник му наредил да ги присили Коптите да им се клањаат на киповите, а да се убие секој кој тоа ќе го одбиел. Убиени се окулу 800 000. Живеел во раскошна тврдина во Салун.

286-та година кога убил 6600 луѓе. Кулминацијата на маченьата траела од 302-та до 313-та година.

Во 302-та година тој го запалил целиот град Фриција, така што во него не останал ниту еден христијанин. Исто така, вложил голем труд на уништување на христијанските свети книги.

Во март 303-та година наредил да се урнат сите цркви, да се запалат сите книги и забранил секаков собир на христијаните за вршење заедничка молитва. Неговите намесници многу ревносно ја спровеле оваа наредба.

На секаде ги рушеле Црквите, секоја книга што била пронајдена била веденаш запалена и жестоко казнет секој кој ќе се обидел да сокрие некоја книга.

Христијаните престанале да вршат заедничка молитва.

Јуси Бис[1] вели дека со негови очи видел како се рушат црквите и палат книгите среде плоштад.

Диоклецијан му наредил на својот намесник во Египет да ги присили Коптите да обожуваат кипови и со сабја да му се отсече главата на секој кој ќе одбие или се спротивстави.

Убиени се околу 800 000, па неговото време било наречено “време на маченици”. Секојдневно биле убиени по 30-80 христијани.

Теророт од сите претходни, најдолг и најжесток, траел десетици години а смрт се сеела на секаде на исток и на запад.

Во овие збиднувања и несреќи опишани и во нивните историски книги, незамисливо е присуството на голем број свети книги и нивна расеаност на исток и на запад како тврдат тие.

И не само тоа, туку е незамислива и самата можност да било кој примерок што го имале при рака, го сочуваат.

Score не можеле да ги проучуваат ниту пак да ги исправат грешките во нив, бидејќи исправните оригинали во овие несреќи биле уништени. Така, на текстописците им се укажала голема можност да ги искриват книгите, според нивните сопствени потреби.

Поради наведените, а и други објективни околности, изгубен е ланецот на преносителите на книги на двата Завета.

---

1) Јуси Бис: грчки историчар роден во Палестина. Од 314-339-та година бил кајсерски бискуп на Палестина. Не се согласувал со Никејскиот собир кој се одржал 325-та година. Напишал “Ет-Тарихал Кенесиј” (Црквена историја) во 10 тома и тоа дело е најголемо дело напишано во таа област кај католиците и протестантите. Печатена е 1847-та година. (Ел-Мевсу'а: стр.265)

Денешните постоечки два Завета се само измислени клевети. Ниту евреите, ниту пак христијаните не поседуваат ланец на преносители за ниту една нивна книга.

Во дијалогот со двајцата свештеници Фондер и Ференч, Рахметулах им го побарал тој ланец, а тие се извиниле, објаснувајќи дека причината за губење на целосниот ланец на преносители бил приодот на големите искушенија, сплетки и несреќи, кои траеле се до 313-та година.

Со ова е потврдено дека не постои валиден доказ дека нивните книги се напишани во одреден век.

На крајот од посланијата не е забележано дека авторот го завршил неговото пишување во таа и таа година, во тој и тој век.

А претпоставките не се никаков доказ против оној кој со тоа не се согласува.

Ние муслиманите не тврдиме дека книгите на евреите и христијаните не биле извитоперени пред појавата на Мухаммед алејхи селам, туку сите муслимани се согласни дека тие нивни книги биле искривени и пред појавата на Мухаммед алејхи селам, дека сите ланци на преносители се изгубени, дека многу места во нив се изменети и после Мухаммед алејхи селам и дека многубројните примероци не се валиден доказ дека тие не се искривени.

Напротив, бројноста на старите изданија само го потврдува извитоперувањето со оглед на тоа дека тие содржат клевети и лажни книги и огромни контрадикторности односно исклучувања.

Тоа е еден од нај големите докази дека нивните претци таа нивна “Света книга” ја менувале, а ако нешто е постаро не значи дека е, и вистинито.

Конечно, благодарение на возвишениот Аллах, докажани се сите облици на искривување во книгите на евреите и христијаните и дека тие немаат целосен ланец на преносители ниту за една нивна книга, и дека тие само претпоставуваат и погодуваат.

А вистината нема никаква корист од сомнежот и претпоставките.

## Четврто поглавје

### Утврдување на дерогацијата (несх) во двата Завета

Арапскиот збор “несх” има две значења:

1. Оневозможување, укинување, поништување, анулирање, обеснажување и бришење. Во духот на арапскиот јазик овој збор го користиме во следните комбинации: Сонцето ја избриша сенката; Ветерот ја избриша трагата; Судијата ја укина пресудата.

Збор, со исто значење наоѓаме и во Аллаховиот говор, во сура Ел-Бекара, ајет 106:

***“Ние ниту еден пропис не укинуваме, ниту во заборав го потиснуваме, а да подобар од него или сличен нему не донесеме.”***

Како и во сурето Ел-Хаџџ, ајет 52:

***“Аллах го исфрлил она што шејтанот го уфрлил, а потоа своите зборови ги зацврстил “.*** (Ги отстранил и обеснажил така да од нив, не останало, ниту една трага).

2. Да пренесеш, преведеш, транспортираш, преместуваш, пресадуваш, препишеш, копираш, менуваш, преобразиш, преобликуваш,трансформираш ...

Во арапскиот јазик се вели:

Ја препишал книгата; Пчелата го пренела медот; а се напоменува и во сура Ел-Џасие: ***“...бидејќи наредивме да се запише се што сте направиле”***

“Несх” во исламската терминологија: одредување колку трае конечната извршна пресуда при одредени шарти, или “ослободување од законски донесената пресуда поради дополнителни докази”.

Кај нас муслиманите не постои дерогација во:

- Кажувањата и вестите,

- Во јасните разумни (аксиоми) докази како на пример: во тоа дека Аллах е еден и дека постои;

- Во прашањата за акидата (верувањето) (на пример: задолжително верување, забрана на неверување и припишување другар на Бога);

- Во вечно важечките прописи (нпр: зборовите на возвишениот Аллах:

***“... и никогаш нивното сведочење не го прифаќајте”)*** Ен-Нур, 4;

- Во временски одредените прописи пред нивното време;
- Ниту во довите (молитвите).

Кај нас дерогацијата постои само во практичните прописи на релативната природа, кои можат да се случат а и не мораат, и кои не се вечно важечки ниту ограничени, значи само во општите прописи.

Муслиманите под “Несхот” во терминолошко значење не подразбираат исто што и евреите кои на возвишениот Аллах му припишуваат согледување, бидејќи значењето на согледувањето е откривање или разбирање на нешто што е искривено или непознато. Па така според нив Господ донесувал наредби и забрани, без да знаел какви ќе бидат нивните последици, па бидејќи дознал, ја укинал претходната одлука. Така тие на Бога му припишале незнаење - Аллах да не сочува од вакво изопачено верување - а Аллах е над тоа и возвишен е.

Значењето на “Несхот” во терминологијата на муслиманите е дека Возвишениот Аллах знае дека одредени прописи, наредби или забрани остануваат актуелни и задолжителни за оние, поради кои се донесени се до одреден рок, на Него познат, за кој Аллах од секогаш знаел. Тој со правни субјекти пропишува друг закон во кој се пропишува дополнително задолжение или олеснување во однос на претходниот пропис или пак тој потполно се укинува. Така овој втор пропис, всушност, е само објаснување дека треба да се прекине со работа по основ на предходниот. Меѓутоа ние сме задолжени со одреден пропис, бидејќи за друг не сме ни знаеле, како што не сме го знаеле и неговото време на пропишување. За нас првиот пропис не е привремен и ние го сметавме за вечен. Кога е донесен вториот проис, поради ограниченоста на нашите умови, мислиме дека се работи за измена и обнова на првиот пропис. Меѓутоа тој кај Аллах не е измена и обнова туку само известување дека работата по основ на првиот престанува.

Ова е голема мудрост и корист која Аллах ја знае, седно таа дали ќе ни се открие или не, бидејќи сите закони кои Аллах ги пропишал за неговите робови се за нивна корист. Тоа се гледа во добивање корист или нејзино пополнување, како и отстранување на злото или негово намалување. Мудроста и корисата постојат во

однос на состојбата на луѓето кои се обврзани или време и простор и тоа е нешто што никој не знае сем Аллах (славен да е Тој).

Затоа "Несх "- от е исклучиво негово право. Тука не постои согледување, кое е невозможно да му се припише на Аллах, бидејќи неговото знаење е исконско и вечно. Тој знае се пред да се случи, а согледувањето е својствено само на нас луѓето.

По објаснувањето на терминот "дерогација" во Исламот ние велиме:

"За нас, во Стариот и Нов завет не постои ниту една дерогирана приказна, туку некои од нив, се навистина лажни", како што се следните:

1. Дека Лут алејхи селам[1] направил блуд со своите две ќерки, и дека двете забремениле од него; (Битие 19: 30 - 38).

2. Дека Јуда, синот на Ја'куб[2] алејхи селам, направил блуд со неговата снаа Тамара и дека таа од тој чин забременила и ги родила близнаците Фарес и Зара: (Битие 38:12-30); и дека веровесниците Давуд[3] алејхи селам, Сулејман[4] алејхи селам и Иса[5] алејхи селам, се вонбрачни деца на Фарес: (Евангелие според Матеј 1: 3 - 16).

3. Дека Давуд алејхи селам, направил блуд со сопругата на Урij, па од тој однос таа забременила. Потоа тој со измама го убил нејзиниот сопруг и ја зел за своја жена; (Втора книга Самоил 11: 2 - 27).

4. Дека Сулејман алејхи селам, кон крајот на својот живот станал отпадник од својата вера, им робувал на киповите и им направил храм во кој ќе им се моли; (Прва книга цареви 11:1-13).

5. Дека Харун[6] алејхи селам, им направил теле на израелците, дека лично го обожувал и им наредил да му се поклонуваат; (Излез 32: 1 - 6).

За овие и слични приказни не велиме дека се дерогирани, туку дека се без сомнение, лага и клевета врз веровесниците на возвишениот Аллах. Според ова стручно значење на зборовите, за нас, Зебурот[7] не го укинува Тевратот ниту пак Инџилот не го

---

**1)** Христијански: Лот (пророк).
**2)** Христијански: Јаков (пророк).
**3)** Христијански: Давид (пророк).
**4)** Христијански: Соломон (пророк).
**5)** Христијански: Исус (пророк).
**6)** Христијански: Арон (пророк).
**7)** Христијански: Псалми Давидови

укинува ЗеБурот, бидејќи Зебурот е збир на молитви а молитвите не се укинуваат.

Нам ни е забранета употребата на Зебурот и другите книги на двата Завета, бидејќи се крајно сомнителни, сите ланци на преносители се изгубени и во сите е констатирано корегирање од сите видови.

Постојат општи прописи соодветни за укинување и ние признаваме дека некои од нив се наоѓаат и во Тевратот. Исламскиот шеријат неколку од нив укинал.

Не велиме дека исламскиот шеријат го укинал секој пропис во Тевратот, бидејќи некои од нив навистина не се укинати како што се на пример: забрана за кривоверство, убивањето, блудот, хомосексуалноста, кражбата, лажното сведочење, клеветење на соседот во имотот и честта, да се склопи брак со забранети лица и малтретирање на родителите.

Наведените забрани останале полноважни и во исламскиот законик, значи не се укинати.

Понекогаш дерогателниот пропис се наоѓа во законот на новиот веровесник, а дерогираниот кај претходниот веровесник, а понекогаш обете прописи и дерогателниот и дерогираниот се наоѓаат во законот на еден ист веровесник.

Примери за ова, во двата завета, има многу. А еве неколку, каде дерогателниот пропис се наоѓа во законот на новиот веровесник, а дерогираниот во законот кај предходниот веровесник, и до некои од нив доаѓаме со логичен заклучок, како на пр:

**1. Брак со сестра бил дозволен со законот пропишан на Адем[1] алејхи селам:**

Неговите синови се женеле со своите сестри, што подоцна тоа станало строго забрането во законот на Муса алејхи селам.

Во Левит (18:9) е наведено:

*"Не ја откривај голотата на сестра си - на ќерката на татка ти или на ќерката на мајка ти - било да е родена во куќата или надвор од неа!"*

Во Левит (20:17) стои:

*"Ако некој се ожени со својата сестра, со ќерката на татка си или со ќерката на мајка си, па ја видел нејзината голота, а таа*

1) Христијански: Адам

*ја видела неговата - тоа е срамно дело! – нека бидат истребени пред очите на нивниот народ. Тој ја открил голотата на својата сестра - нека го понесе своето беззаконие.”*

Во Второзаконие (27:22) е спомнато:

*“Проклет да биде, кој ќе легне со својата сестра, било да е таа ќерка на неговиот татко или ќерка на неговата мајка.”*

Да бил, бракот со сопствена сестра забранет во законот на Адем алејхи селам тогаш сите негови деца би биле блудници и би требало да се казнат со смрт и да се проколнат. Факт е дека тоа во законот пропишан за Адем алејхи селам било дозволено, а подоцна во законот на Муса алејхи селам, забрането.

**2. Месото од сите животни за време на Нух[1] алејхи селам било дозволено:**

Во Битие (9:3) пишува:

*“Се што се движи и живее нека ви биде за храна; ви дадов се како што ви ја дадов зелената трева.”*

Така со законот на Нух алејхи селам, сета флора и фауна била дозволена за храна. Шеријатот на Муса алејхи селам, односно законикот на Мојсеј ги укинал некои па станале забранети како што се наведува во Левит (11:4-8), а сличен исечок постои и во Второзаконие (14:7-8):

*“(7) Од преживарите или од животните со раздвоени копита само овие не смеете да ги јадете; камилата, зајакот и питомиот зајак. Имено, па иако преживаат немаат раздвоени копита, нека бидат нечисти за вас. (8) а, свињата иако има раздвоени копита не прежива; нека биде нечиста за вас. Не јадете од нејзиното месо, ниту допирајте ја нејзината мрша.”*

**3. Според шеријатот (законикот) на Јакуб алејхи селам било дозволено да се состават две сетри во брак[2]:**

Тоа го направил и самиот Јакуб алејхи селам Истовремено се оженил со две сетри, Лија и Рахила, како што се наведува во Битие (29:15-35). Потоа шеријатот на Муса алејхи селам тоа го забранил.

Во Левит (18:18) се вели:

---

1) Христијански: Ное
2) Се мисли на две сестри во една куќа кај еден маж.

*“Не земај за себе некоја жена заедно со сестра и, за да и ја направиш соперничка; за да и ја откриеш преку неа, голотата, додека оваа е жива.”*

И да не било дозволено да се состават две сестри во брак во времето на Јакуб алејхи селам неговите деца би биле вонбрачни - се приклонуваме кај Аллах - а повеќето израелски веровесници водат потекло од неговите синови.

**4. Брак со оставеничка[1]:**

Според шеријатот на Муса алејхи селам, разводот од жена бил дозволен од било која причина.

По излегувањето од неговиот дом, му било дозволено на секој човек да се ожени со неа, како што се наведува во Второзаконие (24:1-4).

Меѓутоа, во законот на Исус развод не бил дозволен сем поради блуд и не било дозволено никому да се ожени со таква оставеничка.

Бракот со оставеничка бил еднаков на блуд, како што појаснува Евангелието според Матеј (5:31-32):

*“(31) Исто така било речено: Кој ќе ја остави својата жена нека и даде разводно писмо. (32) А јас ви велам дека секој, кој ја остава својата жена, освен за прељуба, и кој се оженува со така напуштена, врши прељуба.”*

Во евангелието според Матеј (19:8-9) стои одговорот на Иса алејхи селам на Фарисеите:

*“(8) Им рече: Заради вашето закоравено срце, Мојсеј ви дозволи да ги оставате вашите жени, но во почетокот не беше така. (9) Туку ви велам: кој ќе ја остави свјата жена освен за прељубодејство и се ожени за друга, прави прељуба; и кој ќе се ожени со напуштена, прави прељуба.”*

Со ова е потврдено дека се случило укинување на прописите два пати.

Тоа се дознава од точка осум, односно пред Муса алејхи селам, разводот бил забранет подоцна во неговиот закон дозволен, а во законот на Иса алејхи селам повторно забранет и не само тоа туку и станал еднаков на блуд.

---

1) Распуштеница оставена жена (разведена).

**5. Укинување на сите прописи на Тората:**

Во Тората на Мојсеј сите прописи се израелски закон. И на сите нивни веровесници им било наредено да работат според тој закон. Тука спаѓаат прописите за животните, што е дозволено да се јаде од нив, а што забрането.

Исус е исто така еден од тие израелски веровесници. Тој дошол да го следи законот на Мојсеј, а не да го укине, како што тој лично потврдува во Евангелието според Матеј (5:17-18):

*"(17) Не мислете дека дојдов да ги поништам Зконот и Пророците! Не дојдов да ги поништам, туку да ги исполнам. (18) Зашто вистина ви велам, додека не поминат небото и земјата, ниту нај малата буква, ни цртичка, не ќе ја снема од Законот, додека не се збидне се."*

Свештеникот Др.Фондер, на 24-та страница од неговата книга Клучот на вистината[1], овие два исечоци, ги зел како доказ дека прописите на Тората не се дерогирани и така ја отфрли тезата на Исус дека дошол нешто да укине од неговите прописи, бидејќи не дошол да руши и укине туку да надополни. Меѓутоа, сите забрани во Тората станале дозволени со правното решение на апостол Павле. Во неговиот закон не постојат забранети работи, сем за оние кои се нечисти. Па така чистите работи за нечистите се нечисти, а нечистите работи за чистите се чисти. Ова е многу чудно мислење.

Во Посланието до Римјаните (14:14) се вели:

*"Знам, и уверен сум во Господа Исуса, дека ништо не е нечисто само по себе, туку само за оној, кој смета дека нешто е нечисто - нему му е нечисто."*

А во посланието до Тит (1:15) се вели:

*"За чистите се е чисто; за оние кои се нечисти и кои не веруваат, ништо не е чисто, туку им се онечистени и разумот у совеста."*

Од претходните два текста се подразбира дека Мојсеј и сите останати израелски веровесници се до Исус и неговите следбеници, не биле чисти па затоа им се забранувало се.

---

**1)** На арапски: Мизанул хак.

И така Исус не бил во можност да го укине законот на Мојсеј, но бидејќи следбениците на Павле се чисти, сите забранети работи и сите забранети јадења на нив им станале дозволени.

Така нивниот поглавар Павле успеал во потполност да го укине законот на Мојсеј. Вложил голем труд да докаже дека сите прописи на Тората се дерогирани и дека се станало дозволено.

Во првото послание до Тимотеј (4:1-7) Павле напишал:

*"(1) А Духот јасно вели дека во подоцнежните времиња некои ќе отстапат од верата и ќе слушаат измамливи духови и ѓаволски учења, (2) преку лицемерството на лажливците, кои се жигосани во својата совест, (3) кои забрануваат стапување во брак и бараат воздржување од јадењата, што Бог ги создаде за да ги земаат со благодарност верните, кои ја познаа вистината. (4) Зашто секое Божјо создание е добро и ништо не треба да биде отфрлено, ако се прима со благодарност, (5) зашто се осветува преку Божјото слово и молитва. (6) Ако ги советуваш во ова браќата, ќе бидеш добар служител на Христа Исуса, кој се храни со зборовите на верата и на добрата наука, што ја следиш. (7) А избегнувај од нечисти и бебешки приказни!"*

**6. Укинување на израелските празници и сабота:**

Прописите окулу празниците и саботата, поширико се донесени во книгата Левит (23:1-44). Во исечоците: (14.21.31и 41) се спомнува дека тоа се строги обврски кои важат за сите времиња и генерации на Израелците и задолжителни да се спроведат во нивните домови.

Празнување на саботата бил вечен пропис во законот на Мојсеј секој кој ќе работел во сабота бил казнуван со смрт. Нејзиното почитување се повторува на повеќе места во Стариот завет, а еве некоклу од нив:

Битие (2:2-3);
Излез (20:8-11; 23:12; 34:21);
Левит (19:3; 23:3);
Второзаконие (5:12-15);
Книгата на пророк Еремија (17:19-27);
Книгата на пророк Исаија (56:1-8; 58:13-14);
Неемија (9:14);
Книгата на пророк Езекиел (20:12-24).

А казнувањето со смрт секој кој ќе работел во сабота е напоменето во Излез (31:12-17; 35:1-3).

Во времето на Мојсеј е пронајден еден човек како собира дрва. Го извлелке од тоа место и го каменувале се до смрт, како што е наведено во Броеви (15:32-36).

Павле ги укинал сите празнувања за саботата. Во неговото Послание до Колосјаните (2:16) тој напишал:

*"И така, никој да не ве осудува за јадење, или за млада месечина, или за саботи."*

Во коментарите на Девал и Џердемент се истакнува воведот на двајца истакнати научници - коментатори на Библијата:

"Кај евреите постоеле три врсти на празници: Еден годишен, еден месечен и еден седмичен. Сите овие се укинати, па дури и саботата. Наместо неа христијаните за нивен ден ја зеле неделата."

**7. Дерогација на прописите за сунетење (обрежување):**

Прописот за обрежување постоел уште во времето на Авраам како вечна обврска, како што тој јавно обзнанува во книгата Битие (17:9-14).

Издвојуваме само неколку реченици:

*"(12) Секое машко среде вас, низ вашите поколенија, кога ќе наполни осум дена, нека биде обрезано... (13)...Така Мојот Завет на вашите тела ќе остане вечен Завет."*

И таа одредба останала полноважна во времето на потомците на Ишмаел и Изак, како и во законот на Мојсеј.

Во Левит (12:3) особено за машко новороденче се вели:

*"На осмиот ден детето нека биде обрезано."*

И Исус е обрезан. Евангелието според Лука (2:21) тоа ни го потврдува:

*"И кога навршија осум дена, за Неговото обрезание,Му го дадоа името Исус..."*

Во христијанските церемонии и денес постои молитва за денот кога Исус бил обрежан во знак на сеќавање на тој ден.

Обврската за обрежување останала важечка во текот на целиот негов живот. Меѓутоа, Павле бил упорен во настојувањето да ја укине оваа одредба. Тоа јасно се увидува во неговите следни посланија:

Послание до Римјаните (2:25-29);

Послание до Галатјаните (2:3-5; 5:1-6; 6:11-16);

Послание до Филипјаните (3:3); и во

Послание до Колосјаните (2:11).

Ќе бидеме задоволни само со два текста од Посланието до Галатјаните (5:2 и 6):

*“(2) Еве, јас, Павле, ви велам: ако се обрезувате, Христос нема да ви користи. (6) Зашто во Христа Исуса ниту обрезанието има вредност, ниту необрезанието...”*

Христијаните овој нивен вечен пропис го напуштиле, а Исус никогаш не го оспорил. Тие поверувале дека Павле може да го укине.

**8. Вредноста на Тевратот пред очите на Павле:**

Во Павловото послание до Евреите (7:18) се вели:

*“Со тоа се укинува поранешната заповед, заради нејзина слабост и безполезност....”*

Во изданието од 1825-та и 1826-та година оваа мисла е формулирана вака:

*“Безвредноста на првата заповед, била слаба и безполезна.”*
а во изданието од 1882 година стои:

Значи, поранешната заповед ја отфрламе поради нејзината слабост и бесполезност.”

Во посланието до Евреите (8:7 и 13) се вели:

*“(7) Зашто, ако оној првиот завет беше без недостаток, не ќе се бараше место за вториот... (13) А кога вели”Нов”, со тоа го прогласил првиот застарен. А што старее и оветвува не е далеку од исчезнувањето.”*

Тие две реченици во изданијата од 1823-та и 1844-та година гласеле вака:

*“(7) Ако првиот бил без недостатоци, не би се барало друго. (13)И со неговите зборови првиот пропис е сменет со нов, а оноа што е старо и што се распаѓа блиску е до исчезнување”.*

Во посланието до Евреите (10: 9) се вели:

*“Така го отсранува првото, за да го воспостави второто”.*

Во изданието од 1825-та и 1826-та година тој текст гласи вака:

*“Јас го отстранувам првото, за да се зацврсти второто”.*

Во претходните воведи Павле за Тората рекол дека е слаба, бесполезена, лоша, застарена, дека е блиску до погрешена, дека

треба да исчезне, да се отфрли, дека е во распаѓање, блиску до минлива, отстранета и укината.

Коментаторите Девали и Роџермент ги пренесуваат зборовите на Бајл “Сосема е очигледно дека Бог сака стариот да го укине со нов и подобар пропис. Така го укинал и еврејскиот, а место него го основал христијанскиот правец. Во него вестта за жртвите на евреите била непотполна, па затоа Исус ја одбрал смртта за да го исправи тој нивен недостаток. Ете, така практично еден правец е укинат со друг.”

Од наведените примери произлегува следното:

1. Постоењето на дерогирани прописи во старите закони и дерогателни во подоцните закони, не е специфично само за Исламот, туку тоа се наоѓа и во другите закони.

2. Павле ги укинал сите прописи на Тората, без разлика дали тие се вечни или привремени, како и сите строги забрани и обврски. Според она што тој го напишал во своите посланија се е дерогирано, а неговите следбеници се од тоа ослободени.

3. Поимот за дерогација на Тората и неговите прописи се спомнува во говорот на Павле, како и во изјавите на неговите коментатори и научници.

4. Павле тврди дека она што е старо и распадливо е блиску до изминување, исчезнување, слабо, безполезно, грдо, лошо, пред исчезнување, отфрлено и укинато. Значи, не е чудно што Исламот ги укина прописите на следбениците на Книга[1]. Напротив, тоа било неопходно според зборовите на Павле бидејќи прописите, на следбениците на Книга, се застарени во однос на новите прописи на Исламот.

А како да не била неопходна нивна дерогација, кога Павле и неговите коментатори за Тората, која според нивното убедување е Божји говор, дале такви недолични изјави?!

Укинивањето на прописите на Тората и Евангелието со чесниот Ку'ран е работа во која нема никакво сомневање. За тоа постојат примери и кај минатите народи. А ако нивните прописи се укинат се укинува и практикувањето на истите и се заменувааат со практикување според Чесниот Ку'ран.

---

1) На евреите и христијаните.

Во наредните редови се примерите на прописите кои се укинувачки и укинати прописи во законот на еден веровесник. До некои од нив доаѓаме со логичен заклучок како на пример:

**1. Укинување на прописите за колење:**

Во книгата Битие (22: 1-14) е наведено дека Бог му наредил на Авраам да го заколе својот син Изак (меѓутоа, се работи за Ишмаел). И кога се одѕвал и помирил со одредбата, Бог ја укинал таа наредба пред да се постапи според неа. Ја заменил со колење на голем овен кој бил спуштен од небото.

**2. Укинување на наредбата изречена на Езекиел пред да работи според неа:**

Во книгата на пророкот Езекиел (4:10, 12 и 14 и 15) се вели:

*“(10) Јадењето што ќе го јадеш ќе биде змерено: дваесет сикли на ден; а ќе го јадеш во одредено време... (12) А ќе јадеш погача од јачмен што ќе ја испечеш пред нив врз човечка нечистота... (14) Јас му одговорив: “О Господи, Боже, ете мојата душа не е извалкана, зашто уште од детството не вкусив ништо пцовисано ни раскинато, ниту во мојата уста влезе некогаш нечисто месо. (15) А тој рече:”Ете ти давам кравска лепешка место човечка нечистота, за да испечеш леб врз неа!”*

Од текстот дознаваме дека Бог му наредил на Езекиел да испече леб на човечка нечистота, но кога тој се пожалил, Бог ја укинува првата одредба пред да се постапи според неа и наредува лебот да биде испечен на кравска лепешка.

**3. Укинување на наредбата за колење на за тоа предвиденото место:**

Во книгата Левит (17:1- 6) се наведува дека Бог им наредил на Мојсеј и Израелците да ги колат нивните жртви: вол, јагне или коза, на одредено место блиску до шаторот за состаноци за да истите бидат принесени на Господ Бог.

Оној кој ќе заколел жртва надвор од тоа место веднаш бил отстранет од заедницата или убиен. Потоа овој пропис е укинат со

Посланието Второзаконие (12:15- 22) па им се дозволи да колат на било кое место, без ограничување на одредено место.

Во својот коментар Хорн, по цитираниот пасус од книгата Левит и Второзаконие кои укажуваат на ова, вели:

“На овие две места противречноста е јасна, меѓутоа, ако се земе предвид дека Мојсиевиот законик се намалувал или зголемувал според потребите на израелскиот народ и дека бил изложен на промени, тогаш работата станува сосема јасна.

По 40 години талкање, пред влегувањето во Палестина, Мојсеј ги променил прописите на книгите Левит и Второзаконие, што претставува честа дерогација. Така, по влегувањето во Палестина им е дозволено да колат крави, овци и кози на било кое место и да го јадат тоа месо”.

Па така Хорн признал дека во Мојсиевиот закон постои дерогација и дека тој закон се менувал според потребите на израелскиот народ.

Но зачудува тоа што следбениците на Книги[1] ги критикуваат другите закони поради постоечките дерогации, одземања и додавања што ги има во нив, па велат дека укинувањето значи, да му се припише на Бога незнаење.

Меѓутоа, ова не се однесува на дерогацијата за која говорат муслиманите тврдејќи дека прописот на укинување е исклучиво право на Аллах Возвишениот, туку се однесува на нивното верување во согледувањето чие постоење тие го признаваат во нивните книги и за кое Павле отворено зборува во неговите посланија.

**4. Пропис за старосната граница на синовите на Левит кои можат да вршат богослужба:**

Во книгата Броеви (4:3, 23, 30, 35, 39, 43, 46) се вели дека старосната граница на Левитскиот рабин за извршување Богослужба во шаторот за состаноци не смее да биде помала од триесет години и поголема од педесет години.

*“...од триесет години нагоре, се до педесет години...”* за да во истата книга (8:24 и 25) подоцна се рече дека старосната граница за

1) Евреите и христијаните

левитски рабин не може да биде помала од 25 години ниту поголема од 50 години.

Оваа разлика е, или меѓусебно противречје и исклучување која настанала со искривување, или е укинување на првиот пропис со вториот. Едно од овие две мора да се признае.

**5. Вишок на години во старосниот век на Езекиел:**

Во втората книга Цареви (20: 1- 6) се тврди дека Бог му наредил на веровесникот Исаија синот Амосов да оди кај Езекија царот на Јудеја и да го извести за неговата смрт за да може да остави аманет на своите ближни. Царот Езекиел се свртел кон ѕидот, се помолил и горко заплакал. Кога Исаија ја пренел пораката и излегол, Бог ја променил одлуката, пред да стигне дома, па му наредил на Исаија повторно да се врати кај Езекиел за да го извести дека Бог ја чул неговата молитва, ги вишол неговите солзи, го излечи и му додал на неговиот век уште 15 години живот.

Двата прописа и дерогателниот и дерогираниот, се доставени со посредство на веровесникот Исаија.

**6. Посланието на Исус помеѓу посебното и општото:**

Во Евангелието според Матеј (10: 5- 6) се вели:

*“(5) Исус ги испрати тие дванесетмина и им нареди, говорејќи: Не одете по пат кај народите, и не влегувајте во град на Самарјаните; (6) туку одете подобро кај изгубените овци на Израелевиот дом”.*

Во Евангелието според Матеј (15: 24) е наведено:

*“Но Тој одговори и рече:,, Јас не Сум испратен, освен при изгубените овци на домот Израелев.”*

Во овие два текста односно пораки Исус ја ограничил неговата мисија само на Израелците.

Во Евангелието според Марко (16: 15) пишува дека Исус им рекол на апостолите:

*“И им рече:,, Одете по целиот свет и проповедајте го евангелието на секое создание.”*

Христијаните веруваат дека овој текст укажува на универзалноста на мисијата. Така овој текст ја дерогира споменатата особеност. Првата одредба е значи укината, односно

Исус прво ја ограничил својата мисија само на Израелците а потоа тоа ограничување го укинал и наредил да се повикува цел свет.

Ако тие ја прифатат дерогацијата, тогаш сме постигнале она што сме сакале. Утврдивме дега сепак дерогацијата во нивните книги постои и дека тие од тоа не се поштедени.

А ако сепак со тоа не се сложат, тогаш докажавме дека нивните книги се полни со противречности и искривувања и меѓусебни исклучувања. Точно е всушност тоа дека спомнатата реченица во Евангелието на Марко, Исус не ја рекол.

И овие примери се сосема доволни. Сомневање, за постоење на двете врсти дерогација во книгите на Евреите и Христијаните повеќе нема. Сега е сосема јасно дека нивното тврдење, дека во нивните книги не постои дерогација, е потполно неосновано.

А како и можат да тврдат такво нешто кога потребите на Божјите робови се разлкуваат целисходно со време, место и со оние кои се обврзани.

Некои обврски луѓето се во состојба да ги извршуват во некои времиња, додека во други не се. Некои прописи во едно време на луѓето им одговара, додека во друго не им одговара.

Божјите робови не знаат всушност во што е нивната вистинска корист, меѓутоа, Аллах Возвишениот, Кој ги создал тоа подобро од нив го знае.

Тргнувајќи од тоа, на следбениците на Книги[1], не им е дозволено слободоумно и празно толкување и негирање на постоењето на дерогацијата од страна на сезнајниот и за се известениот Аллах Возвишен.

---

1) Евреите и христијаните.

# Глава втора

## Анулирање на тројството

**Содржи вовед и три пограјавја:**

**Вовед:**
Објаснувања кои даваат увид во поглавјата.

**Прво поглавје:**
Противставување на тројството со разумни докази.

**Второ поглавје:**
Противставување на тројството со зборовите на Исус.

**Трето поглавје:**
Противставување на божествената природа на Исусовата личност со традиционални докази.

## Вовед

### Објаснувања кои даваат увид во поглавјето

**Прво:**

Стариот завет ни говори дека Аллах е еден и единствен. Дека нема ниту сопруга, ниту дете. Тој е жив и бесмртен. Во состојба е да направи се што ќе посака. Ништо не е слично на неговото битие ниту на неговите својства. Овој факт е сосема јасен и за него постојат многу докази што е премногу да се наведат.

**Второ:**

Да се обожува некој покрај Аллах е строго забрането, забраната се наоѓа на повеќе места во Тората. Еве само неколку од тие закони: Излез (20:3, 4, 5, 23; 34:14, 17); и Второзаконие (13:1-11; 17:2-7).

Тората наредува да се убие секој кој повикува на обожување покрај Аллах, па иако тоа би бил и веровесник кому му се дадени муџизи[1]. Тората јасно говори дека мора да се каменува секој кој му се клања на некој или нешто сем на Аллах или пак на тоа ќе натера друг, било да е тоа машко или женско, било да е блиска роднина или пријател.

**Трето:**

Во Тората се наведени извадоци кои не двосмислено кажуваат дека Возвишениот Аллах е чист, без недостатоци и дека ништо на Него не наликува. Во Второзаконие (4:12, 15) стои:

*“(12) Господ ви зборуваше вам од средината на огнот; вие го чувте гласот на зборовите, но не видовте образ, а само глас. (15)...Во оној ден кога Господ, вашиот Бог, ви зборуваше пред огнот на Хорив, не видовте никаков лик...”*

И новиот завет исто така потврдува дека е невозможно на овој свет да се види Господ. Погледнете го текстот во Евангелието според Јован (1:18):

*“Бога никој никогаш не го видел.”*

---

**1)** Натприродни и не секојдневни Аллахови дела кои се случуваат по молба на некој Негов веровесник или пратеник. Секој веровесник имал муџизи. Разликата помеѓу муџизата и кераметот е во тоа што кераметот може да им се случи и на луѓето кои не се веровесници, додека муџизата им се случува само на Аллаховите веровесници и пратеници, со која ја докажуваат вистинитоста на нивната мисија.

Во Прво Послание до Тимотеј (6: 16) стои:

*“...Кого никој од луѓето не Го видел ниту може да го види”.*

Во Прво Јованово Послание (4:12) се вели:

*“Бога никој никогаш не Го видел...”*

Со претходните зборови е докажано дека нема ништо што е слично на Возвишениот Аллах, дека е невозможно да Го видиме на овој свет и дека оној кој во себе содржи човечка димензија, никако не може да биде Бог, па кога и во “божјиот” говор или говорот на веровесникот би се употребил изразот “бог” или “господ”. Бидејќи, меѓусебните противречни зборови не можат да се земат како разумни докази.

На многу места во книгите на двата Завета, со зборчето “бог” сеословуваат: кралевите, Мојсие, Израелевите судии, добрите луѓе, многубројни поединци, па дури и проколнатиот ѓавол. Тоа е затоа што овој збор, ако се користи во било кое значење сем во неговото вистинско, во секоја нова употреба ќе поприми и ново значење.

И за да не се појави забуна кај читателот уште на самиот почеток, потребно е да се напомене дека самиот контекст јасно укажува на тоа значење. Затоа на разумен човек не му прилега, соословување на некои луѓе со овој збор да го прифати како доказ дека тој е навистина Бог или син Божји, а истовремено да ги занемари сите разумни и исправни традиционални докази.

**Четврто:**

Со верување во тројство, не дошол ниту еден веровесник и тројството не е објавено во ниту една небесна Книга, а дека тоа не е спомнато во Тората не треба да се објаснува, бидејќи ниту денес, ниту на едно место не постои јасен текст, ниту пак на тоа алудира.

Еврејските научници уште од времето на Мојсеј па се до денес не го признаваат тројството и не се задоволни тоа да им се припише на нивните книги.

Ако тројството е вистина, тогаш, Мојсеј и останатите еврејски веровесници и нивниот последен пратеник Исус, би морале во подробности да го објаснат, бидејќи им било наредено да ги објаснуваат и помалку важечките прописи во верата и законот.

Привrзаниците на тројството веруваат дека тоа нивно верување е клуч за нивниот успех и спас и дека никој нема да биде спасен без него, па макар тој бил Божји веровесник или не.

Па како е тогаш возможно, сите веровесници да заминале нале од овој свет, без да ја достават и објаснат таа вера?!

Во исто време подробно ги објасниле помалку важечките прописи, а за некои зборувале и повеќе пати укажувајќи на потребата за нивно зачувување и работење според нив и должноста да се убие секој што ќе ги запостави.

Зачудува фактот што Исус, последниот веровесник од Израелскиот народ и еден од столбовите на тројството кај христијаните е воздигнат на небеса, без да им го објасни на своите следбеници тоа верување со зборови толку јасни што не е потребен никаков коментар.

Зошто не рекол: “Бог се тројца”, Татко, Син и Дух свет. Синот, вториот Бог со мене е врзан на овој или оној начин, поврзан е со врска што е надвор од доменот на вашите умови.” Или зошто, на некој друг начин не го објаснил тоа верување?!

Факт е дека следбениците на тројството немаат ниту еден доказ за нивното верување. Тие изнесуваат само коментари кои се далеку од јасните говори, за кои не треба никакво објаснување.

Авторот на книгата “Мизанул Хак”, свештеникот др. Фондер во својата книга “Мифтахул есрар”, прашува:

“Зошто Исус, за неговата боголикост јасно не се изразил? Зошто едноставно не рекол: “Јас сум бог”? За да потоа сам одговори на прашањето со зборовите: “Навистина, никој не бил во состојба да ја разбере сржтта на оваа врска и соединување, пред неговото воскреснување и воздигање на небото. Да рекол отворено: “Јас сум бог”, тие би разбрале дека и со неговото човечко тело е бог, а тоа не е точно.

Постојат многу работи кои ги рекол само на своите ученици, како што стои во Евангелието според Јован (16: 12): *“Имам уште многу да ви кажам, но сега не можете да носите.”*

Затоа еврејските научници се обидоа повеќе пати да го каменуваат и покрај тоа што тој се обидувал на мистериозен начин да им ја објасни неговата боголикост.”

**Одговорајќи му на др.Фондер, му велиме следно:**

**Прво:**

Твојот одговор е многу слаб. Бидејќи Исус на неговите следбеници и евреите, за неможноста да го разберат верувањето

во тројството и неговата боголикост пред да биде воскреснат и воздигнат на небо, можел да им рече: “Моето телесно соединување со вториот божествен елемент (Синот) на вас ви е невозможно да разберете. Затоа откажете се од проучувањето на тоа и верувајте дека јас сум бог. Не сум бог во телесен смисол, туку во смисол на моето соединување чие разбирање е надвор од доменот на вашите умови”.

Исто така е чудно, што спомнатото Исусово соединување и воздигнуање на небото, останало нејасно.

Никој од христијанските научници, ниту денес, не е во можност да го објасни квалитетот на оваа врска. Нивните книги се преполни со признавања дека тоа е мистерија чие разбирање е надвор од доменот на човечките умови. Кој сака да се увери во тоа, нека се консултира со речникот на светата книга во чие пишување учествувале повеќе од дваесет нивни научници, теолози, па ќе види како нејасно го објаснуваат значењето на зборовите “тројство”.

**Второ:**

Зошто Исус се плашел од евреите, и за неговото боголичје им зборувал на мистериозен начин?! Па, вие тврдите дека Исус дошол само затоа да ги откупи човечките гревови, со тоа што ќе го распнат. И тврдите дека тој со сигурност знаел дека ќе го распнат. Па каков смисол тогаш има стравот од евреите во објаснувањето на верата за нужен спас?! И како тоа “величенствениот творител” на небото и земјата да се плаши од најпонизниот народ на земјата, кога се знае дека некои израелски веровесници без никаков страв ја објавувале вистината, па така едните биле свирепо мачени, а другите убиени?!

А Исус жестоко ги ословувал писарите и фарисеите. Ги опишал како лицемери, водачи на слепци, незнаенци и змии. Пред очевидци, на виделина, ја изнел нивната поганост, па затоа некои се пожалиле дека ги навредува. Види го Евангелието според Лука (11:37-54). “Исус им ги објаснил грешките на еврејските научници, поради тие грешки ги ословувал грубо, остро и без страв“.

Па како да се поверува дека тој во себе носел страв од нив кои го запирале да им ја објасни верата за неопходен спас?!

Бог да чува, дека неговиот благороден морал, бил на такво ниско ниво.

## Прво поглавје

### Противставање на тројството со разумни докази:

Христијаните веруваат дека тројството и верувањето во Еден Бог е вистина. Меѓутоа, ако постои вистинско тројство, тогаш постои и вистинско мноштво (политеизам). А ако се утврдат дека тие се вистинското тројство и мноштво, истовремено ќе исчезне едноштвото односно монотеизмот (тевхид), па тогаш едноштвото, односно монотеизмот, ќе биде невозможно да се утврди. Во спротивно би требало да се спојат две битни спротивности што е навистина невозможно, бидејќи тоа подразбира нужно постоење на борби, што исто така е апсурд. Па така оној што верува во тројството вистински не верува во Еден Бог. Вистинското едноштво не поседува третина и тоа не е збир на единки. А тројца, имаат свој вистински трет дел и тоа е збир на три единки, од што произлегува дека едниот е дел од тројцата. И ако овие две се соединат на едно место, тоа бара, едниот дел да стане целина, а целината еден дел, и целината да биде третина на самата себеси, што всушност се три целини од еден. Тројца би биле третина од еден, што сепак е три пати повеќе од едниот, а и тој еден во тој случај би бил три пати поголем од самиот себеси. Сето тоа разумот не го прифаќа.

Вистинското тројство, во основа е исклучено, кога станува збор за Алаховото возвишено битие. И ако во книгите на христијаните се најде говор, кој со својата надворешност укажува на тројство, тој мора да се прокоментира така што ќе се совпадне со разумнии традиционални докази, бидејќи разумот и традиционалните докази укажуваат на апсурдноста на тројството на Возвишениот Бог.

Во својот превод “Значење на Кур'анот” печатен 1836.г. на Англиски јазик, Џорџис Сал на своите сонародници им упатил неколку совети во кои вели: “Не ги подучувајте муслиманите со теми кои се спротивни на разумот. Тие не се будали, па со вакви прашања да ги надмудрите. Во таквите прашања спаѓаат обожување на кипови и боженствената вечера, бидејќи тие, за овие теми, знаат многу. Секоја црква има вакви теми, а не е во состојба со таквите теми да ги придобијат.”

Погледнете како овој свештеник признава дека во неговата вера постојат теми кои не се слагаат со разумот. А всушност се работи за тоа дека следбениците на таквата вера се вистински идолопоклоници. Исламските научници рекле:

“По неразбирливо и од разумот одалечено учење од христијанското, и нивни полоши очигледно лажни изјави, на овој свет не сме виделе.”

## Второ поглавје

### Противставување на тројството со зборовите на Исус:

**Прв цитат:**

Во евангелието според Јован (17:3) е наведен разговорот на Исус со Бога: *“А ова е вечен живот: да Те познат Тебе, Единствениот вистински Бог, и Исуса Христа, кого си го испратил.”*

Ете така Исус објаснил дека вечниот живот се придобива со верување во Божјото единство и пратеништво на неговиот веровесник Исус. Тој не рекол: “Вечниот живот се придобива со верување во божјото тројство, или верување дека Исус е Бог и син Божји.” Бидејќи тука станува збор за разговор на Исус со Бога, не потребен е секој страв од евреите.

Кога верувањето во тројството и боголикоста на Исус би биле, пат кон спасението, тогаш тој би го објаснил тоа. Меѓутоа, патот кон спасението и вечениот живот е во верувањето во вистинското Божје единство и пратеничката мисија на Исус. Спротивното убедување е вечно пропаѓање и очигледна заблуда, бидејќи Божјето еденство е вистинска спротивност на тројството, како што е Исусовото постоење во својство на веровесник вистинска спротивност на Исус како Бог. Оној кој испраќа не е ист како оној кој е испратен.

**Втор цитат:**

Во евангелието според Марко (12: 28 - 34) се вели:

*“(28) И пристапи еден од книжниците, кој чу како се препираат, знаејќи дека им одговори добро, го праша:,, Која е прва од сите заповеди?” (29) Исус одговори:,, Првата е:,,Слушај Израеле - Господ, нашиот Бог - е единствен Господ (30) И љуби Го Господа својот Бог со сето свое срце, со сета своја душа, со сиот свој разум и со сета своја сила”! (31) А оваа е втората:,, Љуби го својот ближен како себеси!” Друга заповет, поголема од овие, нема.” (32) И книжникот му рече:,, Добро, учителе, кажа според вистината дека Бог е Еден, и нема друг освен Него, (33) и да Го љубиш Него со сето срце, и со сиот разум, и со сета сила; и да го љубиш ближниот како себеси, тоа е многу повеќе од сите паленици и жртви.” (34) А Исус кога виде дека одговори разумно му рече:,, Не си далеку од Божјото царство.”*

Ист текст се наоѓа и во евангелието според Матеј (22: 34 - 40), но ќе бидеме задоволни со цитирање на следните Исусови зборови:

*“(40) На тие две заповеди висат сиот Закон и пророците”.*

Претходните цитати ни потврдуваат дека прв и нај важен тестамент, во Тората и книгите на останатите веровесници, е

заповетта која води кон спасение содржано во верата во еден Бог и дека друг сем Него нема.

Кога верувањето во тројството и Исусовата боголикост би биле вистински, ќе биле спомнати и објаснети во Тората и во книгите на останатите веровесници, а Исус на прашањето би одговорил:

"Првата заповед е верувањето во Еден Бог кој е соединет од три, а јас сум вториот член на тоа соединување и син Божји." Меѓутоа, Исус тоа никогаш не го рекол, и не само тоа, туку, во Тората и во книгите на останатите веровесници за такво нешто не постои ниту алудирање, туку напротив, тој тврди дека патот кон спасението е вистинска верба во еден Бог, и дека тоа е спротивно на верувањето во тројството и вербата дека Бог има сопатник и син.

Книгите на стариот завет се преполни со јасни текстови за верувањето во Еден Возвишен Бог, а само како пример погледни во Второзаконие (4:35,39 и 6:4-5); Книга на пророк Исаија (45:5-6, и 46:9).

**Трет цитат:**

Во евангелието според Марко (13:32) се вели:

*"А за оној ден и час, никој не знае: ни ангелите на небото, ниту Синот, а само Таткото."*

Оваа изјава го побива учењето за тројството и боголичјето на Исус, затоа што Исус го ограничува своето знаење за судниот ден со Аллах, исклучувајќи ја можноста дека тој или било кој од творенијата, поседува знаење за судниот ден. Всушност, тој се поистоветува со останатите творенија во незнаење. Ако Исус е Бог, тогаш би знаел кога ќе се случи судниот ден и не би си го демантирал своето знаење.

**Четврти цитат:**

Во Евангелието според Матеј (27: 46 и 50) се вели:

*"(46) Околу деветтиот час Исус извика со силен глас и рече: "Или! Или! Лама Савахтани!? - тоа значи:,, Боже мој, Боже мој! Зошто си ме оставил?" (50) А Исус извика пак со силен глас и го испушти духот."*

Во Евангелието според Лука (23: 46) стои:

*"Тогаш Исус извика со силен глас:,, Татко, го предавам својот дух во твои раце."*

Овие зборови, кои по нивно убедување ги изустил Исус во последниот миг од својот живот, ја демантираат неговата боголикост, бидејќи, ако тој бил Бог, не би барал помош од друг Бог.

Вистинскиот Бог е чист од недостатоци, како што се немоќноста, заморот, молењето, барање помош, малаксаност и смрт. Тој е жив и превозвишен.

Во книгата на пророк Исаија (40:28) се вели:

*"Зар не знаеш? Зар не си чул? Господ е вечен Бог, Творец на земните краишта. Тој не се заморува, не постанува."*

Постојат многу извадоци како што е овој од книгата на пророкот Исаија. Погледни: Исаија (44: 6), Еремија (10:10), Хабакук (1:12) и Првото послание до Тимотеј (1:17).

Сите овие цитати укажуваат на тоа дека вистинскиот Бог е вечен, жив, пресветол, дека не умира, дека сем Него нема друг Бог, дека е чист од слабости, заморување и немоќност.

Па како е возможно еден слаб и минлив смртник да биде Бог?! Тие веруваат дека тој Бог кого Исус тогаш го довикувал е вистинскиот Бог, и во тоа не се сомневаат.

На читателот му привлекува внимание извадокот (1:12) од книгата Хабакук кој во старите изданија гласел вака:

*"Мој Боже, Светителу мој? Ти кој не умираш."*

Во тој извадок се спомнува арапскиот збор "ла темуту"(لاتموت) со значење (ти нема да умреш) со кој се негира смртта на Возвишениот Бог. Меѓутоа, во новите изданија на тој збор му е избришана само една точка што во потполност го изменило неговото значење. Така, наместо буквата (т ت ) напишана е буквата (н ن ) = (ла немуту, لانموت) што значи (ние нема да умреме).

Ова го направиле поради убедувањето дека Исус е убиен. Зборчето (ла немуту) "нема да умреме" во овој контекст нема никакво значење и неговото место не е за тука.

Гледаме како одбраната на кривоверството ги наведува на искривување на верските книги.

**Петти цитат:**

Во евангелието според Јован (20: 17) се пренесува дека Исус и рекол на Марија Магдалена:

*"Исус и рече:,, Не допирај ме, зашто уште не отидов горе при мојот Татко.Туку оди при моите браќа и речи им:,, Се враќам при мојот Татко и вашиот Татко, при мојот Бог и вашиот Бог".*

Со оваа изјава Исус се поистоветил со останатите луѓе во тоа што неговиот Бог е и нивен Бог и Татко, за да не го измамат и потоа речат дека тој е Бог и син Божји.

И како што се неговите ученици Аллахови робови, а не вистински Божји синови, бидејќи тука се работи за пренесено значење на зборовите, така и Исус е Божји роб, а не син Божји во буквален смисол на тие зборови. Па така, нивното "синовство" во

однос наспроти Бога не значи дека и тие се богови, како што и неговото “синовство” не значи дека тој е Бог.

Овие зборови Исус ги изговорил по воскреснувањето, според нивното верување, односно непосредно пред да биде воздигнат тој велел дека е Божји роб и дека Аллах е негов и нивен Бог.

Тие зборови ги кажувал се до последниот миг од својот престој на овој свет. Ова се сложува со зборовите кои Возвишениот Аллах ги наведе во Кур'анот:

***“Аллах е навистина и мој и ваш Господар, па Нему поклонувајте му се.”*** (Али-Имран 51).

***“... поклонувајте му се на Аллах, на мојот и ваш Господар!*** “(Ел-Маида: 72 и 117).

Говорот за тројството и боголикоста на Исус е сосема не споив со овие зборови и со другите зборови кои ги изрекол пред своите ученици пред воздигнувањето. Тој, се до тој миг, повикуал на верување во еден Бог, наредувајќи само нему да му се поклонува и објаснувајќи дека тој, Исус, му робува само на својот Господар Аллах.

**Шести цитат:**

Извадоците во кои Исус изјавува дека е само човек, учител, пратеник и веровесник на кого му се објавува, во Евангелијата се толку многу што е тешко да се пребројат.

За оние кои сакаат да се навратат на овие наводи издвојуваме само некои:

Евангелие според Матеј : 10:40; 11:19; 13:57; 15:24; 17:12,22; 19:16; 21:11,46; 23:8,10; 26:18.

Евангелие според Марко: 9:37, 38; 10:35.

Евангелие според Лука: 4:43; 5:5; 7:16.39,40; 8:24,45; 9:33,38,56; 10:16; 12:13; 13: 33,34; 17:13; 23:47; 24:19.

Евангелие според Јован: 1:38; 4:19,31,34; 5:23,24,36,37; 6:14,25; 7:15,16,17,18,52; 8:16,18,26,28,29,40,42; 9:11,15,17; 11:42; 12:44,49,50; 13:13,14; 14:24; 17:3,8,18,25; 20:16,21.

Ќе бидеме задоволни со цитирање на само некои од нив:

Во евангелието според Матеј се вели:

*“Кој ве прима вас, ме прима мене, а кој ме прима мене, го прима оној, кој ме пратил.”* (10:40). *“Но тој одговори и рече:,, Јас не сум испратен, освен при загубените овци на домот Израелев.”* (15:24). *“А народот говореше:,, Овој е Исус, пророк од Галилејски Назарет.”* (21:11).

Во истата книга (23: 8 и 10) е Исусовиот говор наменет за неговите ученици: *“...зошто е еден вашиот Учител”.*

Во Евангелието според Лука пишува:

*"А тој им рече:,, И на другите градови треба да им го проповедам Евангелието за Божјото царство, зошто сум испратен за тоа."* (4: 43)

Во истото Евангелие, по описот на Исусовото оживување од умрените, се вели:

*"И страв ги опфати сите, и Го славеа Бога и велеа:,, Голем пророк се јави меѓу нас "и, Бог го посети својот народ".* (7: 16).

*"Кој ве слуша вас, мене ме слуша; и кој ве отфрла вас, мене ме отфрла; а кој ме отфрла мене, го отфрла Оној, кој ме пратил."* (10:16).

Во Евангелието според Јован се вели:

*"(36)...делата што Таткото ми ги даде да ги завршам, токму тие дела што ги правам, сведочат за мене дека Таткото ме пратил." (37) И Таткото, Кој ме прати, Самиот сведочи за мене. Вие ниту го чувте некогаш Неговиот глас, ниту го видовте Неговото лице."* (5:36 и 36).

Во тоа Евангелие, после му'џизата за зголемување на мало количество на храна, се вели:

*"Луѓето, кога го видоа чудото што го направи, рекоа:,, Овој е на вистина пророкот, кој требаше да дојде на светот."* (6:14).

*"(15) Затоа Јудејците се чудеа и велеа:,, Како ги познава овој Писмата - кога не учел? (16) Тогаш Исус им одговорил и рече: ,,Мојата наука не е моја, туку на Оној кој ме пратил. (17) Ако некој сака да ја исполнува Неговата волја, ќе знае дали е наукава од Бога, или зборувам сам од себе."* (7:15-17).

*"(18) Јас сведочам за себе и мојот Татко, Кој ме прати, сведочи за мене. (26) Имам многу да ви зборувам и да судам за вас; но вистински е Оној, Кој ме испрати, и јас му го кажувам на светот она што сум го чул од Него. (29) Оној, Кој ме прати, е со мене; не ме остави сам, зошто секогаш го вршам она што Му е угодно. (40) А сега сакате да ме убиете мене, човекот, кој ви ја кажува вистината, што ја чув од Бога. (42)...зошто јас од Бога излегов и дојдов; и не дојдов сам од себе, туку Тој ме испрати."* (8:18, 26, 29, 40, 42).

*"(10) Тогаш му рекоа:,, Како ти се отворија очите"? (11) Тој одговори:,, Човекот, кој се вика Исус, направил кал, ми ги намачка очите..." (17) Тогаш пак му рекоа на слепиот:,, Што велиш ти за оној, кој ти ги отвори очите?" А тој рече - пророк е!"* (9:10, 11, 17).

Во овие изјави Исус јасно известува дека тој е само човек, учител на своите ученици, од Аллах испратен веровесник, дека Аллах му објавува и дека тој не зборува ништо сем вистината која ја чул од Возвишениот Аллах. Достоен е на објавата и грижлив е над неа. На Аллах ништо не му се сокрива.

Исус ги подучувал своите следбеници на објавата онака како што ја примил од својот Господар. Нему, Возвишениот Аллах, му давал чуда. Но не нему како на божество или како на свој син, туку нему во својство на човек и веровесник.

**Седми цитат:**

Во Евангелието според Матеј (26:36-46) е наведено следното:

*"(36) Тогаш Исус дојде на местото, кое се вика Гетсеманија, и им рече на учениците:,, Седете тука додека јас одам онаму да се помолам. (37) И ги поведе со себе Петра и двајцата Зеведееви синови и почна да тагува и да се вознемирува. (38) Тогаш им рече:,, Мојата душа е длабоко натажена до смрт; останете тука и бдејте со мене!(39) И отиде малку понатаму и падна на своето лице и се помоли велејќи:,,Татко мој! Ако е можно, нека ме одмине оваа чаша; но не како што сакам јас, туку како Ти!" (40) И дојде при учениците, и ги најде како што спијат, и му рече на Петра:,, Така Не можевете ли да пробдеете со мене еден час?(41) Бдејте и молете се, за да не паднете во искушение! Духот е бодар, но телото е слабо!"(42) Пак, повторно отиде и се помоли, велејќи:,, Татко мој! Ако не е можно да ме одмине оваа чаша, да не ја пијам, нека биде твојата волја."(43) И кога дојде пак ги најде како што спијат, зашто очите им беа натежнале. (44) И пак ги остави и отиде да се помоли, по трет пат, и ги изговори истите зборови. (45) Тогаш дојде при учениците и им рече:,, Само спијте и почивајте. Еве, наближи часот кога човечкиот син ќе биде предаден во рацете на грешниците. (46) Станете, да одиме! Ете, наближи мојот предавник."*

Извадоците како што се овие од Евангелието на Лука (22:39-46), како и во нив наведените Исусови зборови и опис на случките во кои тој се нашол, јасно укажуваат дека му се молел само на Аллах и дека тој не е ниту Бог, ниту Син Божји, бидејќи оној кој тагува, страда, се клања, понизно се моли и умира може да биде само создаден човек а никако Бог кој создава.

## Трето поглавје

### Противставување на божественоста на Исусовата личност со традиционални докази.

Божественоста на Исус, христијаните ја докажуват со некои преданија од Евангелијата, од кои повеќето се во Евангелието според Јован. Во следните редови ги наведуваме нивните докази и го нивелираме нивниот обид со истите тоа да го докажат:

**Нивен прв доказ:**

Ословување на Исус со изразот *“Син Божји”*. Тој доказ не е валиден од две причини:

**1. Прва причина:**

Користењето на изразот *“Син Божји”* е спротивен на изразот *“Синот човечки”*, како и на изразот *“Син Давидов”* со кој сеословува Исус.

Погледнете го изразот *“Синот човечки”* со кој сеословува тој во Евангелието според Матеј: (8:20; 9:6; 16:13,27; 17:9,12,22; 18:11; 19:28; 20:18,28; 24:27; 26:24,45,64); потоа изразот - *“Син Давидов”*, во истото Евангелие: (9:27; 12:23; 15:22; 20:30,31; 21:9,15; 22:42), како и во Евангелието според Марко: (10:47,48), и Евангелието според Лука: (18:38, 39).

Генеологијата на Исус која се поврзува со Давид, потоа со Јаков синот Исхаков синот Авраамов, а која е наведена во Евангелието според Матеј (1:1, 17), и Евангелието според Лука (3:23-34), јасно ни говори дека Исус води потекло од спомнатите веровесници кои се потомци на првиот човек на земјата Адам, како и тоа дека тој е син на човек, а сосема е јасно дека синот човечки може да биде само човек, но никако Син Божји.

**2. Втора причина:**

Зборот *“син”* во нивниот говор *“Син Божји”* не може да има свое реално значење, бидејќи вистинското значење на зборот *“син”*, на сите јазици во светот е оној кој е роден од два родитела, што во случајот на Исус тоа не е возможно. Тоа значи дека во тој случај се работи за метафора, чие значење е: *“добар и безгрешен човек”*.

Доказ за таквото метафорично значење се зборовите на војсководецот стотник, наведени во Евангелијата според Марко и Лука.

Евангелието според Марко (15 : 39) бележи:

*“...рече: ”Навистина, овој човек беше Божји Син”.*

А во Евангелието според Лука (23 : 47) се вели вака:

*“А кога стотникот виде што се случи, почна да го слави Бога, велејќи: „Навистина, овој човек беше праведен”.*

Така зборот *“праведен”*, на Лука, е заменет со зборот на Марко *“Божји Син”*. И ако се занемари противречјето помеѓу овие два текста кое се случило поради континуираното искривување на Евангелијата, со цел да се докаже Божественоста на Исус, а ако се претпостави дека двата текста се исправни, па тогаш во нив постои доказ дека е дозволено праведниот и добар човек да се нарекува *”Божји Син”*, на тоа првенствено што стотникот веќе на две места рекол дека Исус е човек.

Во Евангелијата, освен Исус, со изразот “Божји Син” се ословуваат и многу други добри луѓе, како што се ословуваат и сторителите на злодела со зборот “Сотонови синови”.

Во Евангелието според Матеј (5 : 9, 44, 45) се вели:

*“(9) Блажени се миротворците, зошто тие ќе бидат наречени синови Божји! (44) А јас ви велам љубете ги своите непријатели и молете се за оние, кои ве гонат; (45) за да бидете синови на вашиот Татко, Кој е во небесата ...”*

И така, според претходните реченици, Исус ги нарече миротворците *“синови Божји”*, а Бога Го нарече *“Татко “*.

Ќе наведеме неколку фрагменти од разговорот на Исус со евреите, прибележени во Евангелието според Јован (8 : 41, 42, 44):

*“(41) Вие ги вршите делата на татка си, Ние не сме родени од блудство; имаме еден Татко Бог.” (42) Исус им рече: Ако Бог беше ваш Татко, ќе ме љубевте мене; (44) Вие потекнувате од вашиот татко - ѓаволот, и сакате да ги исполнувате желбите на татка си.”*

Евреите тврдат дека се Божји синови, односно дека се добри и покорни на Аллах, а Иса алејхи селам (Исус) им возвраќа дека се измамници, на ѓаволот предани и негови синови; а тој (ѓаволот) е само измамник и татко на измамниците. А во буквален смисол, без сомневање, ниту Бог ниту ѓаволот не им е татко. Затоа мора да се прифати метафоричното значење на тие изрази. Потребата на

ваквото разбирање го потврдуваат многубројните извадоци. Во нив спаѓаат и следните:

Прво Јованово послание:

*“(8) Кој врши грев од ѓаволот е, зошто ѓаволот греши од почеток...(9) Секој кој е роден од Бога не врши грев, зошто Неговото семе останува во него; и не може да греши, зошто е роден од Бога. (10) По ова се познаваат Божјите деца и ѓаволските деца...”.* (3 : 8, 9, 10).

*“...секој кој љуби од Бога е роден и Го познава бога”.* (4 : 7).

*“(1) Секој кој верува дека Исус е Христос, роден е од Бога; секој, кој го љуби родителот, го љубии оној кој е роден од него. (2) По тоа познаваме дека ги љубиме Божјите деца; кога го љубиме Бога и ги пазиме неговите заповеди”* (5 : 1-2).

Послание до Римјаните (8 : 14):

*“Сите оние, кои ги води Божјиот дух - тие се Божји синови”.*

Послание до Филипјаните (2 : 14 -15):

*“(14) Правете сè без тропот и двоумење, (15) за да бидете беспрекорни и чисти, непорочни Божји чеда...”*

И без сомневање, никој од спомнатите во овие цитати, во буквален смисол на зборовите не е Божје чедо, па нужно е да се прифати фигуративното значење. Во тој контекст, во книгите на Стариот завет се спомнува изразот *“Божји Син”*, а “*Татко*” со значење Бог, на безброј места:

Во евангелието според Лука (3 : 38) за Адам се вели дека е “Божји син “.

А во книгата Излез (4 : 22), Израел сеословува со *“Син Божји првороденец”*, како и Давид во Псалмите (89 : 26, 27) сеословува со *“првороденец”*, а за Бога се вели дека е негов *" Татко “*.

Во книгата на пророкот Еремија (31 : 9), Ефрем се нарекува *“првенец”*, а за Господ се користи изразот *“Татко на Израел”*.

Во втора книга Самоил (7:14) Соломон е наречен *“Син Божји”*, а за Бог е употребен изразот *“негов Татко “*.

Но и кога изразот “Син Божји”, со кој сеословува Исус би бил доказ за неговата божественост, тогаш Адам, Израел, Ефраим, Давид и Соломон би имале поголемо право на таа боженственост, бидејќи сите тројца сеословени со изразот *“син првороденец”*.

Исто така, на повеќе места, за сите Израелци се користи изразот *“Божји синови”*. Погледни: Второзаконие (14:1 и 32:19);

Книга на пророк Исаија (1:2; 30:1 и 63:8); Книга на пророк Осија (1:10).

Во второзаконие (6:2 и 4) по изразот *“Божји синови”* се мисли на Адемовите алејхи селам (Адамови) синови.

Во Книгата на пророк Исаија (63:16 и 64:8) за Бога се вели: *“Татко на сите Израелци”*.

Во Јов (38: 7) се вели:

*“... и извикуваа Божјите синови?”*[1]

А во псалмите (68: 5):

*“Татко на сирачињата, бранител на вдовиците, Бог е во своето свето живеалиште”*.

Во сите наведени фрагменти, неопходно прибежиште е метафоричното значење. И никој од следбениците на Книги не тврди дека тие цитати се разбираат во буквален смисол на зборот. И како што е неосновано и недозволено верувањето во божественоста на Адам и неговите деца, потоа на Јаков, Ефраим, Давид, Соломон, сите Израелци и сите сирачиња (јетими), така не е дозволено верувањето во божественоста на Исус само поради тоа што е ословен со некои изрази чие буквално значење е несакано.

**Нивниот втор доказ:**

Тврдење дека Исус е од небото, а не од овој земски свет, како што е наведено во Евангелието според Јован (8:23):

*“Им рече уште:,, Вие сте од долу, јас сум одозгора; вие сте од светов, јас не сум од светов.”*

Тие, за овие зборови, замислуваат дека Исус е Бог кој слегол од Бог Татко кој не е од овој свет.

**Ова толкување е неисправно и спротивно на реалноста, бидејќи Исус навистина бил од овој свет. На нивниот коментар се одговара двојно:**

**1.Прво:**

Овој коментар не се согласува ниту со разумни, ниту пак со традиционални докази.

---

1) Во Библијата што ја користиме стои: "...и извикуваа Божјите дворјани".

**2. Второ:**

Истите зборови Исус ги рекол на своите ученици, во Евангелието според Јован (15:19):

*"Ако бевте од овој свет, светот би ги љубел своите; но бидејќи не сте од светов - туку јас ве избрав од светот затоа светот ве мрази."*

*"(14) Јас им го предадов Твоето слово и светот ги замрази, зошто не се од светот, како што и јас не сум од светот. (16) Тие не се од светот, како што ни јас не сум од светот."* (17:14, 16).

Исус, во овие зборови, се поистоветува со своите ученици во неприпаѓањето на овој свет.

Па, ако овој говор, божественоста на Исус ја прави нужна, тогаш и сите негови ученици мора да бидат божества. Бидејќи христијаните ја негираат божественоста на Исусовите ученици, тоа јасно ја потврдува неоснованоста на овој нивен коментар. Точно е тоа дека Исус и неговите ученици не биле учници од низок ранг во овој свет, туку биле ученици на оној свет (ахирет), бидејќи трагаа по Аллаховото задоволство. Оваа метафора е проширена на многу јазици. Па така, за аскетите и добрите луѓе се вели: *"Тие, навистина не се од овој свет"*.

**Нивниот трет доказ:**

Тврдење дека Исус и *"Таткото"* се едно. Овие Исусови зборови се наоѓаат во Евангелието според Јован (10:30):

*"Јас и Татко Ми едно сме"*.

Овој говор, по нивно мислење, укажува на Исусовото соединување со Бога, кој го прави да биде Бог исто како Него.

**Ова толкување исто така е неисправно поради две причини:**

**1. Прва причина:**

Според нивното размислување Исус е човек со душа која е во состојба да зборува, но тој со Бога не е соединет во смисол на неговата човечност, туку велат дека со Бог е соединета неговата божествена а не човечка природа. Меѓутоа, бидејќи тие под името Исус ја подразбираат и неговата божествена и човечка природа заедно, паѓа во вода нивниот претходен коментар.

**2. Втора причина:**

Сличен говор се однесува и на учениците (апостолите).

Во Евангелието според Јован (17:21-23) се вели:

*“(21)...за да бидат сите едно; како што си ти,Татко, во мене, и јас во тебе, така и тие да бидат едно во нас, за да верува светот дека ти ме испрати. (22) И славата што ми ја даде, им ја дадов ним, за да бидат едно, како што сме ние едно; (23) Јас во нив, а ти во мене, за да бидат совршени во едно, за да знае светот дека ти си ме испратил, и дека ги љубеше нив, како што ме љубеше мене.”*

Наведените зборови во овие фрагменти говорат за неговото соединување со Бога и нивното меѓусебно соединување. И како што е јасно дека нивното соединување не е вистинско, така е очигледно дека и Исусовото соединување со Бога не е вистинско.

А исправното значење на соединувањето во овој случај е *“покорувањето на одредбите на Возвишениот Бог и правење добри дела”*. Во тоа се изедначуваат Исус, неговите ученици и сите верници. Разликата е само во силата на верата и нејзината слабост.

Исусовата покорност и совршеност во обожувањето на Аллах, без сомневање, е поголема од неговите ученици, а под соединување овдека се подразбира еднаквоста на нивните желби и нивното учење. Тие се како едно во покорноста кон Бога и извршувањето на Неговите наредби и љубов кон Него. И како што не се мисли на телесно соединување на едните со другите или со Исус, исто така не се мисли на соединување на Исус со Божјото битие во буквален смисол.

**Нивниот четврти доказ:**

Тврдењето дека гледањето во Исус е исто што и гледање во Бога, бидејќи тој е во Таткото, а Таткото е во него.

Во Евангелието според Јован (14: 9 -10) се вели:

*“(9)...Кој ме видел мене, го видел и Таткото; тогаш како велиш ти: 'Покажини го Таткото! ' (10) Не веруваш ли дека јас сум во Таткото и дека Таткото е во мене? Зборовите што ви ги кажувам, не ги зборувам од себе; Таткото, кој е во мене, тој ги прави делата.”*

И овој говор, според нив, е доказ за Исусовата боголикост, бидејќи гледањето во него е истоветно со гледањето во Бога кој престојува во него.

**И ова е неосновано поради два докази:**

**1. Прв доказ:**

Да се види Бог на овој свет, според нивниот говор во нивните посланија е невозможно. Да се види Исус, нека е мир на него, не е исто како да се види Бог. Тие гледањето го коментират со сознание. Да се спознае Исус во телесен смисол, исто така, не значи соединување. Точно е всушност само тоа, дека оној кој ги видел делата што ги прави Исус, е исто како да ги видел Божјите дела, бидејќи тие се случиле по негова наредба и негова волја.

**2. Втор доказ:**

Истиот говор се однесува и за апостолите. Во Евангелието според Јован (14: 20) се вели:

*“Во оној ден ќе сознаете дека јас сум во мојот Татко, и вие во мене и јас во вас.”*

Во Евангелието според Јован (17:21) стои:

*“...за да бидат сите едно; како што си ти, Татко, во мене, и јас во тебе, така и тие да бидат едно во нас...”*

Во Првото Послание до Коринтјаните (6:19) пишува:

*“Или не знаете дека вашето тело е храм на светиот дух, кој е во вас, кого го имате од бога, па не си припаѓате само на себеси?”*

А во Второто Послание до Коринтјаните (6:16) се вели:

*“....ние сме храм на живиот Бог...”*

Во Посланието до Ефесјаните (4: 6) се вели:

*“Еден Бог и Татко на сите, кој е над сите, и преку сите и во сите.”*

Кога овие зборови би биле знак за отелотворување и потврдување за боголикоста на Исус, тогаш од тоа произлегува дека сите негови ученици, сите Коринтјани и сите Ефесјани се богови. Вистинскиот коментар на овие зборови е:

“Спомнатото отелотворување на Бога во некого; или нечие отелотворување во Бога; или нечие во Исус; или отелотворување на Исус во него, значи покорување на наредбите на нив двајца (Бог

и Исус). А спознавањето и покорувањето на Исус е на ист степен како спознавањето и покорувањето на Бога. “

**Благороден читателу!**

Знај дека наведувањето на предходните цитати е со претпоставка дека се исправни; само поради укажувањето на потребата за докажување на неоснованоста на нивните коментари за прогласувањето на Исус дека е Бог.

Ние муслиманите никако не веруваме дека тоа што е наведено во Евангелијата е Исусов говор или говор на неговите ученици, бидејќи на ланецот на преносителите на сите нивни книги, па и на четирите Евангелија, им се изгубила секоја трага.

Нашето Исламско верување е дека Исус, мир нека е на него, и неговите ученици се чисти од тие нивни невернички идеологии.

Ние сведочиме дека само Аллах е Бог и дека тој нема придружник ниту партнер, а дека Мухаммед алејхи селам е Негов роб и пратеник, а Исус е исто така негов роб и пратеник, а Исусовите ученици се негови преставници.

# Глава трета

**Доказ дека Кур'анот е Аллахов говор и натприродно дело, потоа отстранување на сомневањата кои, за Кур'анот и чесните веровесни хадиси[1], ги изнеле свештениците.**

**Оваа глава има две поглавја:**

**Прво поглавје:**

Докази кои укажуваат дека чесниот Кур'ан е говор на Возвишениот Аллах, и отстранување на сомневањата за него што ги изнеле свештениците.

**Второ поглавје:**

Неоснованост на нивните (неквави) сомневања кои свештениците ги изнеле за хадисите на веровесниците.

1) Се она што Аллаховиот Пратеник Мухаммед а.с. рекол, направил препорачал или со молчење одбрил, а овдека се мисли за неговите (а.с.) зборови.

## Прво поглавје

**Докази кои укажуваат дека чесниот Кур'ан е говор на Возвишениот Аллах, и одстранување на сомневањата кои свештениците ги изнеле за него.**

**Прв доказ:**

Кур'анот е објавен со висок книжевен стил. Во арапскиот јазик нему ништо не му личи и сите литературни достигнувања заостануваат зад него. А литературата е искажување на одредена содржина, во соодветна ситуација, со восхитувачки јазичен израз, без недостаток или вишок во објаснувањето. Тој величествен степен на литературно изразување се согледува во неколку аспекти:

**Прво гледиште:**

Зборот на арапските писатели и поети повеќето се огледа во гледките кои тие не ги приметуваат, како што се: описот на камилата, коњот, слугинката, царот, војната или стравот. Нивната литература се развивила во таа насока, бидејќи природата на луѓето тежнеела кон тоа. И кога во стилот на писателите и поетите ќе се појави убав јазичен израз, оние кои доаѓаат по него, го опонираат, обработувајќи некои негови аспекти. Меѓутоа, Чесниот Кур'ан не се ограничува на овие работи, а во него, и покрај тоа, се наоѓа книжевност каква Арапите не сплотиле во нивниот говор.

**Второ гледиште:**

Книжевноста на Арапите во разновидните ограноци и теми ги преправаат лагите, така што е кажано:

"Најдобрата поезија е онаа во која има најмногу лага". Меѓутоа, Кур'анот дојде со врвна книжевност која во целост ја проникнува самата вистина и во која воопшто не постои лага.

**Трето гледиште:**

Од цела касида[1], на поетот му се вбројуваат само два стиха како врвно книжевно остварување, додека остатокот не се вбројува во убав литературен израз, што не е случај со Чесниот Кур'ан. Тој е

1) Песна.

целосен на врвот на литературното изразување. Сите суштества пред таков убав израз остануваат немоќни. И оној кој со познавање ќе ја исчита сурата (поглавје) “Јонус” и кажувањата за него (нека е мир на него), не му се прикрива, иако е долга, врвната убавината на нејзиниот литературен стил.

**Четврто гледиште:**

Кога писателот или поетот ја повтори содржината или приказната, неговиот повторен говор не е ист како првиот, додека Кур'анските соржини, за кажувањата на веровесниците се повторуваат, при што и првите и вторите ситуации; и прописите и божествените опишувања, се вдахновени. Во него се преплетува концизен јазичен израз со опширни кажувања и скриеност со директно обраќање, но неговите содржини се и покрај тоа врвно и убаво срочени и во нив се надзира совршена хармонија.

**Петто гледиште:**

Чесниот Кур'ан содржи наредби и забрани; задолжителност за извршување на верските обреди и забрана за лошите и одвратни дела; поттикнување на благородниот морал и давање претежност на Оној кој е над овој свет. Сето тоа е искажано со префинет книжевен стил, иако се знае дека сето тоа е многу тешко да се срочи на таков убав начин. Бидејќи, ако од еден врвен писател или зборлест поет се побара, со убав префинет литературен стил кој сoржи прекрасни алегории и прецизни метафори, да напише само неколку правни и акаидски[1] прашања, јасно ќе дојде до израз неговата немоќ.

**Шестто гледиште:**

Стилот на секој писател е добар само во една област, а слаб во некоја друга. А Чесниот Кур'ан е совршено концентриран и поврзан во сите ситуации: и кога бодри и кога застрашува; и кога запретува и кога советува, како и во сите состојби и области, станувало збор за закана, советување или било што друго.

Еве неколку примери:

Примери за храбрење во зборовите на Возвишениот:

---

1) Вера, убедување.

***“И никој незнае какви, како награда за она што го сториле, скриени радости ги чекаат”[1].*** (Ес - Сеџда 17).

Пример на застрашување во зборовите на Возвишениот:

***“...па секој горделив инаетчија настрадал, - пред него џенемот[2] ќе биде - и тој ќе биде поен со одвратна течност, ќе се мачи да ја проголта, но никако не ќе може и смртта од сите страни ќе му приоѓа, но тој нема да умре; него ќе го чека страдање тешко”.*** (Ибрахим, 15 - 17).

Пример на закана и прекор во говорот на Возвишениот:

***“И сите според нивните гревови ги казнивме: на некои, ветер полн со песок пративме, а некои со страшен глас ги уништивме; некои в земја ги вовлековме, а некои ги поплавивме.”*** (Ел - Анкебут; 40).

Пример на советување во зборовите на Возвишениот:

***“Зошто, казната Наша, тие ја поитуваат?! Што мислиш, ако Ние им дозволуваме со години да уживаат, и на крајот ги снајде она со што им се запретува...”*** (Еш-Шу 'ара; 204 - 207).

Пример на опишување во Аллаховиот говор:

***“Аллах знае што секоја жена носи и колку матката се стега, а колку се шири; кај Него сé има мерка; Тој го познава невидливиот и видлив свет...”*** (Ер-Ра'д, 8 - 9).

**Седмо гледиште:**

Преоѓањето од содржина во содржина од една приказна во друга, потоа соединувањето на различните работи во говорот, го намалуваат квалитетот на речитоста и јазичната убавина. А во Чесниот Кур'ан, преминувањето од едно во друго кажување, е често. При тоа говорот содржи наредби, забрани, ветувања, закани, верба во еден Аллах, опишување на Неговите својства, потврдување на веровесничките мисии, потикнување, заплашување и наведување примери. И покрај сето тоа, врската меѓу сите негови делови е совршена а речитоста е надвор од доменот на Арапите, така што и најслаткоречивите нивни умови останале вчудовидени.

---

**1)** Невозможно е да се преведе Кур'анот, а да не изгуби во квалитет, бидејќи тој е Аллахов говор. Ние овдека ги наведуваме преводите на кур'анските значења, а тоа не е она што Аллах го објавил. Неговата вредност во областа на литературното достигнување може да се согледа само на јазикот на кој е објавен, односно арапскиот. Затоа, читателот нека не го очекува во преводот, кој е дело на човекот, она што го содржи оригиналот на Божјиот говор.

**2)** Место во идниот свет каде неверниците, идолопоклоници вечно ќе останат. Христијански пеколот.

**Осмо гледиште:**

Содржината на Чесниот Кур'ан е лесна, а неговите значења се многубројни. Така, на пример, почетокот на сурата “Сад” ни говори за:

- Неверниците како се заплашуваат, им се прети со казни со кои се уништени предходните народи;
- Нивното несогласување со Мухаммед алејхи селам;
- Противење на неговата мисија;
- Слогата на нивниот народ во неверството;
- Појавата на завидност во нивниот говор;
- Закануваната дека тие ќе бидат понижени и на овој и на идниот свет;
- Неверството на исчезнатите цивилизации и нивниото уништување од страна на Возвишениот Аллах џеле шенуху;
- Заканите за Курејшите[1]и оние што се како нив, со казни какви што биле уништени и оние пред нив;
- Трпеливоста на Мухаммед алејхи селам на прашањата на кои бил изложен и тешењето со кажувањата за предходните веровесници.

И сето горе наведеното е изречено со едноставен лесен стил кој соединува многу значења. Така во зборовите на Возвишениот Аллах во сурата Ел - Бекара, 179:

***“Во одмаздата ви е - опстанокот...”*** имаме лесен стил со многубројни значенија. Во него има голема литературна вредност, а истовремено содржи спротивност (симетрија) помеѓу две спротивни значења: **“одмазда и опстанок”**, како и невообичаеност во прикажувањето на убиството (одмаздата) кое причинува минливост на животот со негова заштита. Овие зборови, во обид на укинување на убивањето, се поделотворни од сите поранешни познати изјави на Арапите, бидејќи тоа значение го изразувале на следниот начин: “Одмаздата кон групата значи опстанок за сите”, “намножете ја одмаздата за да исчезне убивањето”,”убивањето е негација на убивањето”. Овој последниот нивен говор е нај содржаен и нај убав. Меѓутоа, кур'анските зборови: **“Во одмаздата ви е опстанокот...”** се стилски по впечатливи од него во следното:

1. Зборовите на Возвишениот:***”Во одмаздата ви е опстанокот ...”*** се по концизни од било кој нивен говор.

---

**1)** Едно од многуте арапски племиња.

2. Нивните зборови: “убивањето е негација на убивањето”, побарува, да постоењето на нешто биде причина за неговото исчезнување, што не е во случајот со Кур'анот, бидејќи според него само еден вид (кисас)[1] убивање е причина за нивен опстанок.

3. Во нивните нај збиени и нај убави зборови: “убивањето е негација на убивањето”, постои повторување на зборот “убивање”, што не е и случај со Чесниот Кур'ан.

4. Нивните нај концизни и нај убави зборови само го спречуваат убивањето, додека зборовите на Кур'анот покрај спречувањето на убивањето во себе содржат и нагација на убивањето. Зборот “кисас” ги обединува двете значења.

5. Нивните нај збиени и нај убави зборови укажуваат на бараното, т.е. на “животот” кој е само последица на нешто, односно негацијата на животот ја прави потребна во основ, а животот само негова последица. Чесниот Кур'ан става акцент на она што е во основа барано, односно, неубивањето е последица од која произлегува опстанокот во живот, што сепак, во основа тоа и се бара.

6. И неправедното убивање е убивање, иако тоа не е негација на убивањето и не изискува да биде убиен само убиецот, за разлика од Чесниот Кур'ан кој недозволува неправедно убивање и го укинува убивањето со барање да се убие со кисас само убиецот. Нивниот говор, според тоа, е испразнет, а говорот на Чесниот Кур'ан е во секој поглед исправен.

**Деветто гледиште:**

“Енергичноста и пријатноста” се две спротивни својства и нивното наведување во сите долги говори е туѓо и невообичаено кај речливите литерати. А нивното повторување во сите делови на Чесниот Кур'ан е доказ за неговата совршена и невообичаена литературна и стилска вредност.

**Десетто гледиште:**

Чесниот Кур'ан ги содржи сите облици на убави литературни изрази: разни видови на потврдување, споредување, опишување,

---

1) Кисас: Казна која Возвишениот Аллах ја пропишал за одредени злодела, како што се на Пр. намерно неправедно убиство на некој човек и прекинување на патиштата поради кражба на патниците. Таа казна во исламскиот шеријат е со пресекување на глава со сабја, а во претходниот спомнат ајет (куранска реченица) е преведен како “одмазда”.

метафори, потоа убав начин на докажување со наведување на привидна причина кој содржи духовна смисла, убав завршеток на мислата, раздвојување и составување на места кои одговараат, отсуство на неправилен, осамен и нескладен говор кој е далеку од употребата во јазикот, како и други, разни видови литературно изразување.

Најголемите арапски писатели и реторичари се докажале само на едниот или на двата спомнати начини на литературно изразување и кога би се обиделе на некој друг литературен начин да се изразат, тоа не би им успеало и сосема би дошла до израз нивната неспособност. Меѓутоа, Чесниот Кур'ан ги содржи сите наведени гранки на книжевноста.

Десетте наброени гледишта докажуваат дека Чесниот Кур'ан е на највисок степен на невообичаен литературен израз со кој израз луѓето неможат да пристапат, и оној кој го познава јазикот на Арапите и нивните префинети тајни на книжевноста, тој го познава и восхитот на Чесниот Кур'ан.

**Втор доказ:**

Составот на Кур'анот е чудесен. Почетоците на неговото кажување, неговите пресеци и завршни зборови се проткаени во необичен стил, а сем тоа содржи и прецизни објаснувања, суштинско сознание, убавина на изразот, финеси на алудирањето, течна конструкција и исправност на редењето, со што се збунети умовите и на нај речливите Арапи.

Во таа карактеристика се крие голема мудрост, бидејќи на необјективниот бунтовник не му се остава простор за сомневање дека Кур'анот е украден (препишан), впрочем овој говор се разликува од нивниот говор и го надминува, иако писателот, набљудувачот или прозистот вложува голем труд во спомнатите места, поради кои стекнува пофалби и критики.

И на секој истакнат писател во грешка му се вбројува ако на убав начин не го искажал фрагментот или ако тој фрагмент го украл од некој друг.

Арапските првенци, и покрај совршеното познавање на тајните на ораторството и непријателскиот однос кон Исламот, за стилот на Кур'анот и неговиот состав не нашле никаков недостаток ниту пак успеале да ја намалат неговата литературна вредност.

Напротив, тие признале дека тоа не се зборови на обичен говорник ниту песни на писател, па затоа, зачудени од неговата литературна вредност и убавина на изразувањето, првпат го опишале како волшебност, а вторпат како измисленост на старите народи.

Возвишениот Аллах ни ги открива нивните зборови во сура Фуссилет, 26:

***"Не слушајте го овој Кур'ан, туку правете врева за да го надвикате!"***

А вака постапува само оној кој останал без текст и кој е воодушевен. Со оваа зачудувачка карактеристика се потврдува дека Кур'анот е чудо (му'џиза) во областа на литературата, јазичното изразување и убавината на стилот.

Арапските писатели и оратори биле многубројни и познати по големиот патриотизам, џахилетскиот[1] фанатизам, жртвеноста во натпреварите, фалбаџиството и штитењето на племенските корени.

Па како да се разбере нивното откажување, од едноставните работи, донесување текст кој не е подолг од најкусата кур'анска сура, а одбирање на потешкото, борби и жртвување на имотите и животот, додека Пратеникот (с.а.в.с.) ги кори и им упатува предизвик како што е оној во сура Ел-Бекара, 23-24:

***"А ако се сомневате во она што му објавуваме на својот роб, направете вие една сура слична нему објавена, а повикајте ги и вашите божества, освен Аллах, ако вистината ја кажувате. Па ако не направите, а нема да направите, тогаш припазете се од огнот за неверниците подготвен..."***

Сличен повик се повторува и во сура Јунус, 38:

***"...Речи: 'Па, дајте вие една сура како што е објавена нему, и кого сакате, од оние во кои освен во Аллах верувате, во испомош повикајте, ако вистината ја кажувате'."***

Повторно слично барање и во сура Ел-исра, 88:

***"Речи: 'Кога сите џинови и луѓе би се здружиле да направат еден ваков Кур'ан, тие, како што е тој, не би направиле, иако едните на другите би им помагале'."***

---

1) Непознавање на правиот пат, негирање на Бога и нафрлање во грев.

Да верувале Арапите дека Мухаммед алејхи селам во пишувањето на Чесниот Кур'ан барал помош од други, тоа, спротивставувајќи му се, можеле да го направат и тие, бидејќи му биле слични во познавањето на јазикот и можностите на барање помош од други лица. Бидејќи тоа не го сториле, туку се одлучиле на војна и вооружена борба против него, наместо борба со јазик, тоа е доказ на нивното признавање на литературната вредност на Кур'анот и нивната неспособност да му се спротивстават.

Кулминација на сето тоа е нивната поделба на оние кои веруваат дека на Мухаммед алејхи селам - Кур'анот му е објавен од страна на неговиот Господар, и бунтовник кои ги збунил со неговата извонредна литературна вредност. Ова го потврдуваат вестите кои ги пренесува Велид бин ел-Мугира[1], 'Утбе ибн Ар-Рабиа' и останати.

**Трет доказ:**

Кур'анот содржи вести за настаните кои ќе се случат во иднина, а кои се случиле токму онака како што биле најавени, во што спаѓаат:

1. Зборовите на Возвишениот во сура Ел - Фетх, 27:

***“...сигурно во Чесниот храм ќе влезете безбедно - а ако Аллах сака - , едните со бричени глави, а некои со потскратена коса, без страв”***[2] , потполно се оствариле.

---

**1)** Ел-Велид ибн Ел-Мугира, (530-622), во предисламскиот период бил судија, и еден од најугледните Курејши. Не конзумирал алкохол.Кога се појавил Исламот тој бил во длабока старост. Против Исламот се борел со сета сила. Кога ги слушнал Аллаховите зборови (сура Ел -Нахл, 95.), се изразил пофално за Кур'анот, опишувајки ги неговите убавини, за да, по што го укорил Ебу Хехел, велејки дека тоа е дело на писател рекол: “Не, Богами, никој од вас не знае подобро од мене поезија”. Потоа ги собрал муштриците (идолопоклоници) за да, пред хахот, ги соединат нивните мислења околу тоа. Предложиле да го викаат Мухаммед а.с. испосник, лидак, гатач, писател. Го запрашале, тогаш, што да речеме? Тој рекол дека најдобро е да речат дека е гатач кој прави раздор меѓу луѓето. Потоа ги пречекуваа луѓето на влезот во Мекка и ги известувале за гатачот кој се појавил во Мекка. Значи, Ел-Велид (поклет да биде) ја знаел вистината, но не сакал да ја прифати. Поради него Аллах ги објавил ајетите (11-30), во сура Мудесир, во кои му е запретено дека ќе биде жестоко казнет.

**2)** Ел-Фетх, 27: На Пратеникот (с.а.в.с.) во сон му е покажано дека во мир ќе влезе во Мекка и ќе направи обиколка околу Каба, па тој сон им го раскажал на асхабите (р.а.) што силно ги израдува. Истата таа година Пратеникот (с.а.в.с.) тргнува со ахабите (р.а.) кон Мекка. Застанале во Худејбија, каде што Пратеникот (с.а.в.с.) (во зул ка'деи, шестта хихретска година) склопил договор со Курејшите, според кој таа година неможат да влезат во Мекка. Ја избричил главата и заклал курбан. Лицемерите тоа го искористиле,прашувајки се меѓусебно:”Каде е ветувањето на Мухаммед?” И како одговор на тие сомневања, Аллах х.ш.го објавува овој ајет во кој потврдува дека ветувањето ќе биде исполнето. Секако, Пратеникот (с.а.в.с.) не им ветил дека таа година ќе влезе во мекка. Пратенико (с.а.в.с.) тој договор го искористил за повикување на сите племиња и соседни државјани во Ислам. А наредната година обавува умра,за да една година по тоа, т.е. во 8.г.х., кога Курејшите го прекршуваат тој договор, влегол со асхабите (р.а.), како победник во Мекка и тоа токму онака како му било ветено.

2. Зборовите на Возвишениот во сура Ан - Нур, 55:

***“Аллах ветува дека оние меѓу вас кои ќе веруваат и добри дела ќе прават сигурно за наместници на земјата ќе ги постави, како што ги поставил за наместници оние пред нив, и дека целосно нивната вера ќе ја зацврсти, онаа, која Тој им ја сака, и дека стравот со безбедност сигурно ќе им го замени; тие само мене ќе ми се клањаат, и нема да ги сметаат другите рамни на Мене...”.***

Возвишениот Аллах Своето ветување го исполнил. Ја зацврстил верата на муслиманите уште додека бил жив Пратеникот (алејхи селам). Нејзината стабилност се зголемила за времето на Ебу Бекр Ес - Сидика[1] радијеллаху анхум, потоа во времето на Омер ибн Ел-Хаттаб радијеллаху анхум. Зацврстувањето на таа вера продолжи во времето на Осман Зун-Нурејн[2] радијеллаху анхум, кога исламот се проширува и кон запад и кон исток. И не протече ниту четвртина век од смртта на Мухамед алејхи селам, а Аллаховата вера ги победила сите останати вери, а муслиманите му се клањале само на Аллах, сигурни и од секој страв ослободени.

3. Зборовите на Возвишениот во сура Ел-Фетх, 16:

***“Ќе бидете повикани да се борите против народ многу силен и моќен, се додека не се покори”***, исто така се овистиниле.

4. Аллаховите зборови во сура Ен-Наср, 1-2:

***“Кога ќе дојдат Аллаховата помош и победа, и луѓето ги видиш групно во Аллаховата вера како пристапуваат...”*** исто така се овистиниле токму онака како и биле најавени, кога во осмата х.г. се ослободи Мекка, луѓето групно пристапувале во Аллаховата вера.

5. Аллаховото ветување на Пратеникот алејхи селам во сура Ел-Меиде, 67:

---

**1)** Ес-Сиддик значи искрен, а овој прекар му го дал Мухаммед алејхи селам по ми'рацот, кога лицемерите, со потсмев, го запрашале дали слушнал дека Мухаммед а.с.зборувал како бил пренесен во една ноќ од Мекка во во Кудс (Палестина), потоа ги поминал сите сводови и ги видел Џенемот и Џеннетот. Ги запрашал:”Дали Мухаммед алејхи селам тоа го рекол? Откако тоа го потврдиле тој рече:”Јас сведочам дека Мухаммед алејхи селам секогаш ја зборува само вистината.

**2)** Зун-Нурејн е прекар на Осман р.а.,а има значење “сопственик на два света”,а наречен е така поради тоа што за него биле омажени две ќерки на Пратеникот Мухаммед а.с.,прво Рукајја р.а. а по нејзината смрт Умму Кулсум р.а..

***"... а Аллах ќе те брани од луѓето"***, се оствари и покрај мноштвото на оние кои сакале да му наштетат. Возвишениот Аллах го штител од луѓето се до неговата преселба од овој свет.

6. Во тој контекст се зборовите на Аллах и во сура Ер - Рум, 2 - 6:

***"(2) Византијците се победени, (3) во соседната земја, но тие, по нивниот пораз, сигурно ќе победат, (4) за неколку години - пред или по тоа, одлуката е на Аллах - и тогаш верниците ќе и се радуваат[1] (5) на Аллаховата помош, - На кого сака Тој му помага, Тој е Силен и Сомилосен - , (6) ветувањето е Аллхово, а Аллах своето ветување ќе го исполни, но повеќето луѓе не знаат."***

Аллаховото ветување се исполнило. Римјаните, после седум години по сопствениот пораз ги победиле Персијците.

7. Потоа, погледни го 9-от ајет на сура Ел-Хиџр:

***"Ние, навистина го објавуваме Кур'анот и навистина над него ќе бдееме!"*** Т.е. Возвишениот Аллах го чува од искривување, додавање и одземање. Тоа, денес, јасно се отчитува. И нека е благодарност на Аллах за таа благодет.

Слично е и во 42-от ајет, во сура Фуссилет:

***"Лагата му е туѓа, од било која страна, тој е Објава од Мудриот и за пофалба Достојниот".***

8. Во тоа спаѓаат и Аллаховите зборовите во сура Ел- Бекара 94 -95 кои се однесуваат на евреите:

***"(94) Кажи: Ако е кај Аллах џеннетот[2] осигурен само за вас, а не и за останатите луѓе, тогаш вие смрт посакајте, ако вистината ја кажувате. (95) А нема никогаш да ја посакате поради она што го правите! А Аллах добро ги познава неверниците."***

---

**1)** Персијците ги победиле Римјаните во пределите блиски на арапите, т.е., во пределите на Шама (помеѓу Палестина и Јордан). Војската на персискиот цар Сабура го присилила византискиот цар Херкул да бара азил во Константинопол (денешен Истамбул), каде што бил долго под опсада. И тогаш, по тој пораз, во 622. г. Аллах му го објавува на Мухаммед алејхи селам овој ајет во кој ветува победа на византијците над персијците, и тоа во рок од 3-5 години. А Аллах своето ветување секогаш го исполнува. И во 627.г. Херкул ја добива големата битка против персијците во Нинива, на крајбрежјето на реката Тигрис. Тие две земји тогаш во тоа време биле две најголеми светски сили. Персија на исток, а Византија на запад, и кој, освен Аллах, можел со сета сигурност да знае дека поразените Византијци ќе ги победат Персијците!? (Ет-Тефсирул Мунир, од Зухајли). Тогаш ќе се радуваат муслиманите: Персијците биле мехусии (огнопоклонувачи), а Византијците христијани, па муслиманите ја посакувале победата на оние кои им биле поблиски во верата. А следбеникот на Книга на муслиманот му е секогаш поблизок отколку идолопоклоник. (Ет-Тефсирул Мунир, том 23-24., стр.49).

**2)** Место на идниот свет каде што добриот муслиман ќе ужива (во рај).

Слични зборови се наоѓаат и во сура Ел-Џумуа':

***“(6) Кажи: О Евреи, ако вие тврдите дека од сите луѓе, вие сте, единствени Аллахови миленици, тогаш смрт посакајте. (7) А поради она што нивните раце го прават, нема никогаш да ја посакаат, Аллах добро ги познава неверниците”.***

Евреите, без сомневање, биле нај лути непријатели на Аллаховиот Пратеник (с.а.в.с.) и негови најголеми порекнувачи, но ниту еден од тие порекнувачи неговото порекнување не го потикнало да ја посака смртта.

Во тоа влегуваат и зборовите на Возвишениот од сура Ел-Бекара, 23 - 24:

***“(23) А ако се сомневате во она што му обајавуваме на Својот роб, направете вие една сура слична на нему објавена, а повикајте ги и вашите божества, сем Аллах, ако вистината ја кажувате. (24) Па ако не направите, а нема да направите, тогаш припазете се од огнот за неверниците подготвен, чие гориво, ќе бидат, луѓето и камењата.”***

И ветувањето се исполнило.

Од времето на Аллаховиот Пратеник (с.а.в.с.), кога арапските идолопоклоници биле ревносни во обидот за уривање на неговата мисија па се до денес, наспроти многубројните предизвици, никој не напишал нешто слично како Кур'анот. И не само тоа, туку неможел да донесе ниту најкус текст сличен на кур'анската сура.

Претходните вести, како и оние на нив слични, кои ги наоѓаме во Чесниот Кур'ан, јасно укажуваат дека тој е говор на Возвишениот Аллах, бидејќи Аллаховиот закон се спроведува, и кога некој би тврдел дека веровесникот лажел за Аллах, таа негова вест, на крајот не би се покажала вистинита. Напротив, Аллах би ја разоткрил и на луѓето би им ја обелоденил.

**Четврти доказ:**

Чесниот Кур'ан ни донесува вести за уништените древни цивилизации. А познато е дека Мухаммед алејхи селам незнаел ниту да чита ниту да пишува, ниту пак работел со научниците во училиштата, тој пораснал кај народот кој ги обожувал идолите, не владеел со никаква наука, а тој сам никогаш не излегол надвор од тој народ за да учи кај друг.

Меѓутоа, Чесниот Кур'ан покрај тоа се разликува од поранешните објавени книги во објаснувањата на некои кажувања и состојби. Таа разлика е намерна, бидејќи треба да се разгласи вистината која ја искривиле следбениците на поранешните книги кои ги изгубиле своите оригинали.

Книгите кои тие ги поседуваат немаат целосен ланец на преносители, ниту пак својство на објава и надахнение.

Во сура Ен-Немл, 76. Аллах џеле шенуху вели:

***"Овој Кур'ан им кажува, на синовите Израеелеви, најмногу за она, во што тие се разминуваат".***

**Петти доказ:**

Кур'анот ги разоткрил плановите на лицемерите кога во тајност ги подготвувале. Аллах џеле шенуху за се до подробности го известувал својот Пратеник. Во сето тоа наоѓале само чиста вистина. Кур'анските кажувања за нив, не можеле да ги спорат. Ист е и случајот со разоткривањето на скриените еврејски чувства и ситуации низ кои тие поминувале.

**Шестти доказ:**

Во Чесниот Кур'ан се наведени, делумно или целосно, научни докази за кои Арапите и Мухаммед алејхи селам ништо не знаеле. Во него се науките за законите, укажување на правецот кон разумните докази, одговорите за заскитаните, биографии, совети, мудрости, поуки, кажувања за идниот свет и прописи за убаво и пристојно однесување.

Од Чесниот Кур'ан произлегуваат и многу други науки од кои најважни се: науката за идеологијата и верата, науката за шериатско познавање на прописите и познавање на моралот и однесувањето.

**Седми доказ:**

Факт е дека Кур'анот (иако голем и опсежен со многу науки) е чист од противречности и меѓусебни оспорувања, а овој Кур'ан да е дело на некој друг освен на Аллах џелле шенуху, во него без сомневање би се нашле контрадикторности, бидејќи голема книга од тоа не е поштедена.

Бидејќи во него не постои ниту најмала противречност, јасно и без сомневање знаеме дека тој е дело на Возвишениот Аллах, како што е наведено во сура Ан-Ниса, 82:

***“А зошто тие не размислат за Кур'анот? Да е тој од некој друг, а не од Аллах, сигурно би нашле во него многу противречности”.***

На овие седум работи укажуваат зборовите на Возвишениот во сура Ел-Фуркан, 6:

***“...Ги објавува оној кому му се познати сите тајни на небото и земјата...”***

Неговата литературна вредност, замаениот стил, кажувањата за таинствениот свет, сеопфатноста на разните науки, чистотата од противречностите и оспорувањата, иако е размерна книга, не може да биде ништо друго туку само објава на Оној, на чие знаење неможе да Му се провлече ниту еден атом на земјата и небото.

**Осми доказ:**

Чесниот Кур'ан е вечно чудо кое се чита во сите краеви на целиот свет, бидејќи Аллах зеде обврска дека ќе го сочува, за разлика од натприродните дела на поранешните веровесници кои биле привремени и делотворни во текот на нивниот живот, а исчезнувале со нивната смрт.

Натприродноста на Чесниот Кур'ан е вечна, и неговата вредност, од денот на објавата па се до ден денешен не е намалена. Неговите докази и денес восхитуваат и освојуваат, а неговото оспорување е апсурд.

Светот е пол со инаетчии, безбожници и противници во сите секти и вери, но сите тие се немоќни да донесат текст кој ќе биде равен и на најкусата Кур'анска сура.

И ова натприродно чудо, ако Бог (Аллах) даде, ќе остане вечно се додека постои овој свет и луѓето во него.

**Деветти доказ:**

Читателот и слушателот на Кур'анот не чувствува досада. Напротив, секое негово повторно начитување ја зголемува љубовта кон него, за разлика од сите други говори кои, колку и да се добро литературно составени, го заморуваат слухот, и секое нивно повеќекратно читање станува досадно и за природата на човекот одвратно, за разлика од Чесниот Кур'ан чија величественост без

престанок се покажува, а стравопочитувањето, го следат срцата на неговите слушатели.

**Десетти доказ:**

Текстот на Чесниот Кур'ан се запомнува со голема леснотија, како што тоа Возвишениот го потврдува во сура Ел-Камер, 17, 22, 32 и 40 ајет:

***"А Ние, Кур'анот го направивме достапен за помнење"***[1].

Дури и малите деца го учат Кур'анот напамет, во многу кус временски период.

Хафизи[2] има толку многу во сите краишта низ целиот свет што од тоа нивно помнење може да се напише целиот Кур'ан без грешки, и не само без грешки во речениците туку и во вокалите.

Истовремено во целиот христијански свет не постои ниту една личност која, Евангелието условно кажано (Инџилот) го знае напамет, а да не зборуваме за книгите на Двата завета.

Таа благодет, очигледно е дадена само на умметот (следбениците) на Мухаммед алејхи селам и на нив објавената книга, Чесниот Кур'ан.

---

**1)** Рахметли Коркут овој ајет го превел вака: "А Ние Кур'анот го направивме достапен за поука".

**2)** Хафиз е особа која го научила целиот Кур'ан напамет и настојува според него да живее.

## Три прашања и одговор на истите

**Прво прашање:**

Зошто муџизата[1] на веровесникот Мухаммед алејхи селам се очитува во книжевноста?

**Одговор:**

Дел од муџизите, во сите времиња, се случувале во она што го крунисувало тогаш тоа време, односно, во она во што луѓето достигнале врвност, ставајќи го на границата на човечките можности и достигнувања. И кога нешто ќе видат што е надвор од таа граница, веднаш знаеле дека е тоа од Бога.

И кога на пример волшебниците на фараонот во времето на Муса[2] алејхи селам го виделе неговиот стап како се престорува во змија која ги проголтала нивните волшебства, тие веднаш знаеја дека тоа не е вештачки направена магија, туку нешто што излегува надвор од тој домен. Тие разбрале дека се работи за Аллаховата муџиза која му е дадена на Муса алејхи селам, па уверени во тоа, тие поверуваа во неа и во оној кој го испратил Муса алејхи селам.

Во времето на Иса[3] алејхи селам била развиена медицината, па лугето гледајќи го оживеаниот мртовец, излекуваниот слепец од свое раѓање и излекуваниот заразеник, знаеле дека тука не се работи за медицина, туку за муџиза која Аллах му ја дава на Иса алејхи селам, за да поверуваат во неговото пратеништво и да го следат.

Во времето на Мухаммед алејхи селам книжевноста била на врвот од својот подем. Таа со своите две категории, поезијата и прозата, претставувала нивна гордост. И кога Мухаммед алејхи селам дојде со Кур'анот пред кој сосема немоќно стоеле сите писатели и книжевници, веднаш разбрале дека е тоа Аллахово дело и дека оној кој во него не поверува е само обичен бунтовник и инаетчија.

---

1) Види стр.104 фсутнота бр.1.
2) Мојсеј
3) Исус

**Второ прашање:**

Во што се крие мудроста на постепеното и сукцесивно објавување на Кур'анот, а не негово целосно објавување во една ситуација?

**Одговор:**

Во постепеното објавување на Кур'анот се кријат многу мудрости, од кои се:

1. Мухаммед алејхи селам е испратен на народот кој незнаел ниту да чита ниту да пишува, и кога Кур'анот би им бил наеднаш објавен би им било многу тешко да го запаметат и спроведат во пракса. Можеби кон него би се однесувале негрижливо. Затоа неговото постепено објавување им било по прикладно, па затоа асхабите[1] полесно и постепено го учеле, проучиле и бележеле, а традицијата за неговото помнење напамет, продолжила да живее кај неговиот народ односно следбеници.

2. Многу Кур'ански ајети[2] се објавени по повод некои одредени настани или како решенија на некои проблеми или како одговор на поставено прашање или како објаснување на прописите. А кога Кур'анот би бил наеднаш објавен, тоа немало да се случи. Па така неговото постепено објавување, врзано со вистинските настани, оставало далеку подлабок белег во душите, а со тоа и нивниот сакан ефект е појасно реализиран.

3. Да ја објавел Аллах Книгата наеднаш, веднаш на верниците би им паднал товар на грб и сите верски задолженија (сите практични шеријатски прописи). Би им било многу тешко да ги спроведат на дело, а особено дерогателните и дерогираните ајети. Меѓутоа, бидејќи Кур'анот слезе постепено и задолжувањата доаѓале постепено, затоа било полесно да ги спроведат и поднесат.

4. Повременото објавување на Кур'анот на Пратеникот с.а.в.с. му овозможи, да од време на време се види со Џибрил[3] алејхи селам, што го зацврстувало во извршувањето на мисијата и трпеливоста кон насилството што му ги правеле неговиот народ.

---

1) Мухаммедовите алејхи селам другари и ученици и воедно први муслимани, следбеници на Исламот.

2) Аллахов говор односно реченица во Кур'анот.

3)Џебраил или Џибрил алејхи селам, благороден мелек (ангел) кој е задолжен за доставување на Аллаховите објави на Пратениците. Христијански: Светиот Дух (Габриел, Михаил Архангел). Христијаните веруваат дека е претседател на ангелите и нивен војсководец.

5. Постепеното објавување на Чесниот Кур'ан нај јасно укажувал на нивната немоќ која кулминирала кога не биле во можност да дојдат ниту со една на него слична реченица или фрагмент. Пратеникот с.а.в.с. ги предизвикувал во тоа од самиот почеток и тој предизвик како да им упатувал, со секој нов фрагмент од Кур'анот, се поголема немоќ и кога во негирањето на делата на Кур'анот се покажале уште понемоќни, таа нивна немоќ станала многу јасна и поголема пред целиот Кур'ан. Тоа беше јасен доказ дека тие се, целосно и во секој поглед, немоќни да му се спротивстават на Кур'анот и да донесат на него нешто слично.

**Трето прашање:**

Зошто, темите, како што се верувањето во еден Бог, глетките од Судниот ден и кажувањата за веровесниците, се повторуваат на повеќе места?

**Одговор:**

Постојат неколку причини за повторување во Кур'анот:

1. Повторувањето го потврдува саканото значение.

2. Величественоста на Чесниот Кур'ан во книжевниот и во јазичниот поглед, т.е., во сверите во кои тој ги повикува да се обидат да го надминат, јасно се осликува во кажувањата кои повеќе пати се повторуваат во разновидни, скратени или опширни јазични изрази во кои е сочуван неговиот чудесен стил.

Потребно ли е, впрочем, подобар доказ дека Кур'анот не е човечко дело? Книжевниците знаат дека тоа е надвор од човечките можности.

3. Противниците на Пратеникот с.а.в.с., можеле да му речат: “Јасните литературни изрази што одговараат на оваа приказна веќе си ги употребил и на тоа место други не одговараат”. Или можеле да му речат:” Секој писател има свој сопствен стил во пишувањето и стилот на едниот не одговара со стилот на другиот. Некои од нив се вмешни во опширно пишување, а некои во концизно, и слабоста во едниот вид не значи и слабост воопшто”. Или пак да му речат: “Кругот на високиот литературен стил во разбирливото предочување на приказните е ограничен и она со што ти дојде е среќна коинциденција.” Меѓутоа, нивното повторување во скратени и опширни верзии ги исклучува сите нивни приговори.

4. На Веровесникот с.а.в.с. му било многу тешко да го поднесе насилството од својот народ, како што тоа Возвишениот го истакнува во сура Ел-Хиџр:

***“(97) Ние добро знаеме дека ти е тешко на душата поради она што тие зборат.”*** Затоа, за да го зацврсти срцето на неговиот Пратеник, Аллах зборува за слични ситуации низ кои поминале и поранешните веровесници, па во сура Худ вели:

***“(120) А сите овие вести кои за поединини настани и пратеници ти ги кажуваме, се затоа, да со нив го зацврстиме твоето срце. И во овие ти дојде права вистина, и поука, и на верниците опомена.”***

5. Луѓето прифаќале Ислам, муслиманите поднесувале малтретирање од страна на неверниците, а Возвишениот Аллах, за секоја ситуација, од тие кажувања објавувал она што одговарало, бидејќи состојбата на претходниците е поука за идните поколенија или предупредување за неверниците. Па така со кажувањето, прв пат, се укажува на настаните, за да со нејзиното наведување по втор пат има други цели.

**Во овој контекст христијанските мисионери наведуваат два некакви докази против Чесниот Кур’ан:**

**Нивниот некаков прв доказ:**

“Не се слагаме дека Кур'анскиот стил е краен, недостижен стилски домет, а и кога би го прифатиле тоа повторно би бил непотполен доказ за неговата натприродност, бидејќи тоа е впечатливо и јасно само на оној кој совршено го познава арапскиот јазик. Од друга страна тоа би значело и сите останати, со висок стил напишани книги на други јазици, би морале да бидат од Бога. И можно е тие да угодуваат на барањата на расипаните содржини, а сепак да бидат срочени со краен речит стил”

**Одговор:**

Непризнавањето на врвниот Кур'ански стил е всушност само противење од инает, како што е објаснето во првиот и вториот дел од предходното поглавје.

Нивните зборови “тоа неможе да му биде јасно никому сем на оној кој совршено го познава арапскиот јазик” се вистина. Меѓутоа,

неговата муџиза се крие во неспособноста и на нај речливите писатели и поети пред него.

Нивната немоќ е впечатлива и не само што не му се спротивставиле, туку ја признале својата немоќ. На сите кои го зборуваат овој јазик тоа им е особено јасно, а научниците тоа го осознале изучувајќи ги и запознавајќи ги јазичните науки (лингвистика) и начинот на говорот. На обичниот народ му е доволно признанието на научниците и на најречливите говорници, дека се немоќни да му се спротивстават на Кур'анот, а тоа и за нив е доволен доказ, бидејќи, ако научниците се немоќни, тогаш сигурно се немоќни и останатите.

На неарапскиот народ му е доволно признанието за немоќта да му се спротивстават на Кур'анот од страна на самите Арапите, бидејќи тој е објавен на нивен јазик. И тоа нивно признание им е доволен доказ. Но, и во тие неарапски народи има доста добри познавачи на арапскиот јазик и исламските науки, па нивното сведочење за високиот Кур'ански стил и неговиот божествен извор е доволен доказ за останатите луѓе од нивната средина.

Оној кој го познава арапскиот јазик и префинетата финеса на неговиот висок стил е позната Кур'анска муџиза, и негов величествен стил во кој е објавен. Со ова јасно се потврдува дека стилот на Чесниот Кур'ан е несоборлива муџиза, и совршен, а не фаличен доказ, како што тие сакаат да прикажат.

Потоа следбениците на Исламот не тврдат дека муџизата на Чесниот Кур'ан се крие само во неговиот висок стил, туку велат: “Високиот стил на Чесниот Кур'ан е само една од многуте несоборливи докази дека Кур'анот е Аллахов говор и оваа муџиза е очигледна како што е очигледна и немоќта на неговите противници од времето на Мухаммед алејхи селам па се до денес.

Нивните зборови: “...И сите останати, со висок стил напишани книги на други јазици...би морале да бидат од Бога”, се неприфатливи, бидејќи не е утврден врвниот стил на сите (во првиот и вториот дел од предходното поглавје) спомнати облици, како ниту затоа што нивните автори не тврделе за нив дека се муџизи, ниту дека на нив слични автори неможат да напишат слични книги.

Како можат свештениците да исттапат со такви тврдења кога тие неправат разлика помеѓу машки и женски род, еднина, двоина и множина, номинативот, акузативот и генитивот, а да не зборуваме

за нивната (не) способност за разликување на нај литературно од литературното. Тоа јасно го потврува примерот на папата Ербанијус (8-ми) кој му наредува на надбискупот на Сирија, Сиркис Ел-Хруниј да собере голем број свештеници, калуѓери, научници и експерти за еврејски, арапски и грчки јазик, поради исправка на арапскиот превод на Библијата кој бил преполн со грешки.

Собирот, во 1625-та година вложил огромен труд на тој проект но, и покрај тоа во него останале многу грешки, па затоа во делот на предговорот биле принудени да се извинат за некои грешки.

Некои фрагменти не се совпаѓале во јазичките правила, или им биле основна спротивност. Така на пример: зборче од машки род се нашло на местото на зборче од женски род, еднината на местото на множината, вокалниот знак на номинативот на местото каде треба да се стави вокален знак на акузатив или генитив или пак номинативен знак кај скратената глаголска форма.

Во извинувањето тие рекле: ”Широкиот божествен збор, Светиот дух, не сакал да ја ограничи со тесни јазични бариери и правила што тој ги пропишува. Тој ни ги предочува небеските тајни без осврт на јасното јазично изразување”.

**Нивните зборови:** “И бесценетите барања и валканите содржини можат да се искажат со врвен јазичен стил “неможат да се применат во Чесниот Кур'ан, бидејќи во него, од почеток до крај, се наоѓаат само величествени и благородни барања и содржини за секоја пофалба, како што се:

1. Наведените описи за Аллаховото совршенство и негирањето на особините кои Му се припишуваат како што се заморот, незнаењето, насилството и сл.

2. Повик во верата на еден Бог и предупредување да се чуваме од идолатрија и сите видови на неверства во кои спаѓа и тројството.

3. Спомнување на веровесниците и нивните опишувања; истакнување дека тие се чисти од идолатрија, неверство и останати гревови; пофално изразување од верниците за нив и критикување на нивните непријатели; и потврдување на обврзаноста кон верата кај сите нив, а посебно кај Мухаммед алејхи селам и Иса алејхи селам

4. Ветување дека конечната победа ќе им припадне на верниците над неверниците.

5. Спомнување на идниот свет, Џеннетот и Џехенемот, вреднувањето на делата и презирање на овој а фалење на вечниот живот.

6. Објаснување за халалот и харамот, наредбите и забраните, прописите врзани окулу јадењата и пијалоците, хигиената, верските обреди, мегусебното однесување, ситуации од приватен живот и др.

7. Поттикнување да се сака Аллах и Неговите пријатели и избегнување на никаквеците и грешниците.

8. Укажување на неопходноста да се прави се искрено и во името на Аллах и закана за делата направени да се видат или за нив да се зборува.

9. Нужност за добро и примерно однесување и негово пофалување а осуда на лошото однесување и негово презирање и одалечување од него.

10. Опомена која води кон богобојазност, враќање кон сеќавањето на Аллах и на делата кои Нему Му се мили.

Нема сомнеж дека ваквите благородни барања се за секоја пофалба и традиционално и според разум. Овие високи барања во Кур'анот се повторуваат поради нивното утврдување. А ако овие благородни и величествени цели се лоши па тогаш кои содржини се добри?!

**Во Чесниот Кур'ан не постојат грди содржини како оние што постојат во двата Завета, како што се на пр:**

1. Во книгата Битие (19: 30-38) се вели дека Лот (Лут алејхи селам) направил блуд со своите две ќерки и дека од тој блуден чин тие двете затруднеле.

2. Во втората книга Самоил (11:1-27) се тврди дека Давид (Давуд алејхи селам) направил блуд со сопругата на Уриј. Потоа на подмолен начин го убил за да се ожени со неа.

3. Во книгата Излез (32:1-6) се тврди дека Арон (Харун алејхи селам) на израелците им направил теле од злато и дека заедно со нив го обожувал.

4. Во Првата книга Кралеви (11:1-13) се вели дека Соломон (Сулејман алејхи селам) пред крајот на својот живот ја напуштил својата вера, почнал да обожува кипови и им изградил храмови.

5. Во Првата книга Кралеви (13:11-30) се истакнува дека Божјиот веровесник кој бил во куќата на пророкот лажел за Бога во доставувањето на мисијата и дека со таа лага го прелажал и другиот веровесник и така го фрлил пред гневот на Господарот.

6. Во книгата Битие (38:12-30) пишува дека Јуда синот на Јаков (Ја'куб алејхи селам) направил неморален чин со снаата Тамара (со жената на својот син Ер), и дека таа од тој чин го родила Перес од кого водат потекло и Давид и Соломон и Исус, што значи дека сите тие се деца на личност, родени од блуд.

7. Во книгата Битие (35:22) се тврди дека Јаков синот на Рубен направил блуд со татковата прилежница Билха и кога за тоа дознал Израел не го казнил.

8. Според втората книга Самоил (13:1-39) Давидовиот син Амон направил блуд со својата сестра Тамара, а нивниот татко, кога за тоа дознал не ги казнил.

9. Во евангелијата: Матеј (26:14-16), Марко (14:10-11), Лука (22: 3-6), и Јован (18:1-5), се тврди дека Јуда Искариотски, еден од дванаестте Исусови ученици (апостоли), го предал Исус на евреите за триесет дирхеми. А христијаните веруваат дека апостолите се веровесници и пратеници на “распнатиот Бог “.

10. Во евангелијата: Матеј (26:57-68), Марко (14:53-65), Лука (22:54-71), и Јован (18:12-24) се истакнува дека првосвештеникот Каиф, за кој Јован тврдел дека е веровесник, го сметал Исус за лажливец, го негирал, го навредувал и наредил да се убие.

А Исус според нивното верување е негов Каифов господар и Бог, што значи дека веровесникот наредил погубување на својот бог, по што го сметал за лажливец и го омаловажувал.

Овие, и на нив слични погани содржини се составен дел на нивните искривени книги. Тие се популарни кај свештениците и мисионерите на христијанството и ги сметаат за благородни и величествени содржини. Да пронајдоа во Чесниот Кур'ан слични кажувања можеби би го прифатиле и признале дека е од Аллах. Меѓутоа, кога во него такво нешто не пронајдоа, го нападнале и ја оспориле неговата веродостојност.

**Нивниот некаков втор доказ:**

“Кур'анот, на многу места, не се слага со Стариот и Нов завет, па затоа неможе да биде божји говор”.

**Одговор:**

За книгите на двата Завета не е докажано дека е утврден ланецот на нивните преносители кој достигнува до самите автори. Потоа, докажано е дека тие книги се преполни со противречности и грешки. Во нив е докажана корекцијата која е направена намерно, со дополнување на основниот текст или со негово укинување, и со изменување на рečениците или зборовите.

Разликувањето на Кур'анот од тие нивни книги, на многу места, не е случајно туку намерно, за да се забележи она со што Кур'анот не се согласува дека е погрешно и искривено. Ова несогласување не го прави Кур'анот фаличен, туку напротив, нај јасно укажува дека тој е вистина, а дека тие книги се погрешни.

Разликите помеѓу Чесниот Кур'ан и двата Завета можеме да ги поделиме на три дела. Првиот дел се однесува на укинатите прописи, вториот на поедини ситуации за кои се говори во Кур'анот, а не се спомнуваат во двата Завета, и третиот на поедини случки опишани во Чесниот Кур'ан на поинаков начин од опишувањето во двата Завета. Тие во овие три дела немаат никаков доказ против Кур'анот, поради следното:

Што се однесува на дерогираните прописи, веќе во првата глава е објаснето дека дерогацијата не е присутна само во Чесниот Кур'ан, туку таа се наоѓа и во поранешните закони. Дерогацијата во Тората и Евангелието ја признал и др. Фондер во големиот дијалог со шејхот Рахметуллах, иако пред почетокот на дијалогот категорично ја оспорувал.

Што се однесува на некои случки спомнати во Чесниот Кур'ан, а кои ги нема во двата Завета, тоа не преставува никаков доказ дека Кур'анот не е божји говор, бидејќи и Новиот завет наведува настани кои ги нема ви Стариот завет. И тоа што ги наведува само Новиот завет не го сметаат за фаличен. Еве неколку примери за тоа:

1. Во точка 9 од Јудиното послание се вели:

*“А Архангелот Михаил, кога се расправаше и препираше со гаволот за Мојсиевото тело...”*

И оваа препирка не се спомнува ниту во една книга на Стариот завет.

2. Потоа во посланието до Евреите (12 :21) се вели:

*“А гледката беше толку страшна, така што и Мојсеј рече:,, Исплашен сум треперам.”*

Мојсиевото искачување на ридот Синај и престојот на неговиот народ во подножјето, исто така се опишува и во книгата Излез (19:7-25) но во неа ја нема оваа реченица како што ја нема ниту во една книга на Стариот завет.

3. Во второто послание до Тимотеј (3:8) пишува:

*"И како што Јаниј и Јамриј му се спротивставија на Мојсеј..."*

Приказната за волшебниците на Фараонот се спомнува и во 7-от пасус на книгата Излез, но ниту во неа, ниту во било која друга книга на Стариот завет не се наведува оваа реченица, па дури ниту сама трага на овие две имиња.

4. Во првото послание до Коринтјаните (15: 6) пишува:

*"Потоа им се јави еднаш на повеќе од петстотони браќа, од кои повеќето се живи до денес, а некои починаа."*

Трагата на оваа вест ја нема ниту во едно од четирите евангелија, како ниту во книгите на пророците иако Лука се вбројува во најгрижливите луѓе во регистрирањето на вакви чудни настани.

5. Во евангелијата општо се говори за Судниот ден, за награди и дела, за рајот и пеколот, меѓутоа, тоа, ниту да се спомне во Мојсиевото петокнижие. Се што се наведува во нив е само ветување од овој свет за покорните и закани за непокорните.

6. Во евангелието според Матеј (1:13-15) во Исусовата лоза по името Зоровавел се наведуваат уште девет имиња, меѓутоа, тие имиња не се спомнуваат ниту во една книга на Стариот завет.

Вакви случаеви има толку многу и навистина е тешко да се избројат. Тие покажуваат дека вестите со кои се разликува една книга од друга поранешна објавена книга, која не ги содржи некои настани, не значи дека таа нова книга треба да се порекне.

Во спротивно и Евангелието би требло да се порекне бидејќи содржи описи кои ги нема ниту во Тората, ниту во другите книги на Стариот завет. Точно е тоа, дека старата книга не мора да содржи се што се наоѓа во подоцна објавената книга.

А за нападот врз Чесниот Кур'ан за некои негови описи кои се разликуваат од оние во книгите на двата Завета тие, истотака, немаат основен доказ, бидејќи постојат огромни несогласувања и во самиот Стар завет и помеѓу неговите книги, во книгите на Новиот завет, потоа помеѓу книгите на Стариот и Нов завет, како што веќе видовме во првата глава. Големи несогласувања постојат и помеѓу трите примероци на Тората (еврејската, Самарјанската и грчката), и

помеѓу четирите верзии на Евангелието (на Матеј, Марко, Лука и Јован). Меѓутоа, свештениците пред разликите внатре во нивните книгите ги затвораат очите, а го напаѓаат Чесниот Кур'ан за да со тоа нивно сомневање ги одвлечат во заблуда неупатените муслимани.

На Кур'анот не му пречи тоа што се разликува од нивните книги, затоа што тој е независен од нив и е од Аллах џелле шенуху објавена книга. Напротив, токму тоа негово разликување од нив е несоборлив доказ за неговата вистинитост и најголем доказ за нивните искривувања.

## Второ поглавје

### Неоснованост на некавите сомневања кои свештениците ги изнесуваат за хадисите на веровесниците

**Нивниот прв сомнеж:**

“Преносителите на Мухамедовите алејхи селам зборови се неговите сопруги и роднини, и тие нивни сведочења за него се неприфатливи.”

**Одговор:**

Истото сомневање може да се упати и на адреса на свештениците. Може да се рече дека опишувачите на настаните во кои се наоѓал Исус, и преносителите на зборовите кои ги имаме во овие познати Евангелија се негови пријатели и ученици и дека тие нивни зборови не се валиден доказ за нивната вистинитост. А ниту еден од Мухамедовите алејхи селам следбеници не претерал, како на пример, што тоа го сторил пишувачот на Евангелието според Јован (21: 25) во кое вели:

*“А има многу други работи, што ги направи Исус, но ако се запишуваше едно по едно - мислам дека напишаните книги не би можеле да бидат сместени во целиот свет.”*

Ова изјава, во тоа нема сомневање, е чиста лага и валкано поетско претерување и умните никогаш нема да ги одведе во таква вера, но затоа може да ги измами глупавите.

Она што шиитската секта Ашерии[1] го изнела за асхабите не е валиден доказ, бидејќи и во христијанството постојат секти со убедувања за кои свештениците, ги прогласуваат тие секти новотарски и невернички. Во тоа спаѓаат нивните тврдења дека постојат два бога, на доброто и злото, потоа дека оној бог на злото на Мојсеј му ја дал Тората, дека Исус слегол во пеколот и од него ги извадил сите зли души, а во него ги оставил душите на добрите,

---

1) Шиитска секта која тврди дека правото на власт по смрта на Пратеникот алејхи селам, го имал само Али ибн Еби Талиб, чичкото на Аллаховиот Пратеник алејхи селам а кого можат да го наследат повторно само неговите поколенија. Најголемите шиитски секти се: зејдии и исна 'ашерии. Исна 'ашерии се наречени затоа што веруваат во 12-те имами (верски водачи), кои се појавиле по смртта на Аллаховиот Пратеник алејхи селам од потомокот на 'Али радијеллаху анхум. Така според Исна 'ашерии првиот имам е 'Али ибн Еби Талиб а последениот Ел-Мехди Ел-Мунтазар. (Ел-Мевсу'а Ел-Мујјес - сере: стр.51.).

дека оној што говорел со Мојсеј и ги прелажа еврејските веровесници бил ѓаволот, потоа дека сите еврејски веровесници од израелскиот народ се крадци и грабнувачи.

Ете такви убедувања имаат тие новотарски секти. Без сомневање, ваквите изјави и безбожни верувања христијаните ги отфрлаат, и велат: “Зборовите на ваквите секти не се доказ против останатите христијани”. Па така и ние велиме:

“Ако зборовите на тие ваши секти не се доказ против вас, тогаш ниту изјавите на некои исламски секти не се доказ против огромниот број следбеници на Исламот, особено ако тие нивни зборови не се совпаѓаат со текстот на Чесниот Кур'ан и зборовите на некои членови од семејството на Пратеникот Мухаммед алејхи селам

Во Чесниот Кур'ан има многу ајети кои јасно укажуваат дека асхабите никогаш не изговориле нешто што би било причина да испаднат од рамките на Исламот и станат неверници. Еве неколку од нив:

1. Возвишениот Аллах во сура Ет-Тевба, 100 вели:

***“Аллах е задоволен од првите муслимани, со мухаџирите[1] и енсариите[2] и со сите оние кои ги следат правејќи добри дела, а и тие се задоволни со Него; за нив Тој подготвил рајски градини низ кои ќе течат реки, и тие вечно и за секогаш во нив ќе живеат. Тоа е голем успех.”***

Возвишениот ги израдува првите муслимани, мухаџирите и енсариите со Неговото задоволство и вечниот живот во рајските градини што им ги подготвил. А во првите муслимани несомнено се вбројуваат Ебу Бекр ес - сидика, Омер, Осман и Али радијеллаху анхум.

Значи, постои јасен доказ дека се израдувани со Аллахото задоволство и Неговиот рај, како што постојат јасни докази дека на исправен начин дошле на власт и праведно владееле. Затоа зборовите на критичарите за правото на 'Али, се неприфатливи, како што се неприфатливи и критиките за правото на останатите

---

**1)** Оној, кој во името на Аллах, ќе се исели за да го сочува Исламот. Тука се мисли на муслиманите од Мекка кои во 622.год., се преселиле од родната Мекка во Медина, оставајќи зад себе имот, семејство и се што им било сакано и мило само затоа за да ја сочуваат и на други да ја пренесат Аллаховата вера Исламот.

**2)** Оној, кој го пречкува мухаџирот и со него сподели залак иако и нему му е потербен, и ќе го смести. Во овој случај се мисли на жителите на Медина што ги пречекале Пратеникот алејхи селам и муслиманите делејќи ги со нив своите имоти и домови.

тројца. Таквите критики не држат, кога се во прашање овие или било кои други асхаби (први муслимани).

2. Возвишениот Аллах во сура Ет-Тевба (20-22) вели:

***"Во поголема чест се кај Аллах оние кои веруваат и се иселуваат и кои се борат на Аллаховиот пат заложувајќи ги своите имоти и животи; тие ќе постигнат што сакаат. Господарот нивен им праќа радосни вести дека ќе им биде милосен и благонаклонет и дека ќе ги внесе во рајски градини, во кои бес престанок ќе уживаат, вечно и за секогаш ќе прстојуваат. Навистина, кај Аллах наградата е голема."***

Возвишениот Аллах рекол дека големата чест им припаѓа на верниците кои се отселиле и кои се бореле на Аллаховиот пат ставајќи ги во залог своите имоти и животи, и дека тие ќе постигнат што сакаат.

Тој им праќа радосни вести, истакнувајќи дека кон нив ќе биде милостив и дека ќе ги воведе во рајските градини, во кои ќе уживаат вечно. А нема сомнеж дека првите четворица халифи се отселиле и бореле на Аллаховиот пат ставајќи ги во залог своите имоти и живот. Нивниот успех, вестта со која се израдувани, како и исправноста на нивното владеење се јасно потврдени.

И тоа кај нив, како и кај останатите асхаби радијеллаху анхум, е неоспорено, така што тука не постои можност за критики.

3. Возвишениот Аллах во сура Ет - Тевба, 88-89 вели:

***"Но, Пратеникот и оние кои со него веруваат се борат заложувајќи ги своите имоти и животи. На нив секое добро ќе им припадне и тие она што сакаат ќе го остварат. Аллах им подготвил рајски градини низ кои ќе течат реки, во кои вечно ќе престојуваат. Тоа е голем успех!"***

И ете така Возвишениот Аллах ги израдувал асхабите кои верувале и се бореле со Пратеникот алејхи селам. Им ветил секое добро, успех и вечен престој во рајот.

И четворицата први халифи се, без сомнение, верници, кои се бореле до Пратеникот алејхи селам, па и тие спаѓаат во оние на кои им е ветено секое добро, успех, и вечен престој во рајот. А уште порано јасно е докажана исправноста на нивното владеење, па во поглед на нив и останатите асхаби радијеллаху анхум, секоја критика е неоснована.

4. Возвишениот Аллах во сура Ел - Хаџџ, 41 вели:

***“Оние на кои, ако им дадеме власт на Земјата, ќе извршуваат молитва и ќе делат милостина и кои ќе бараат да се прават добри дела, а ќе одвраќаат од лоши - а на Аллах на крајот му се враќа сè.”***

Ете така се опишани мухаџирите, “кои ниту виновни ниту должни се протерани од нивните родни места”, а кои се спомнуваат во 40-от ајет на оваа сура.

Опишувајќи ги тие мухаџири, Возвишениот Аллах истакнува дека тие се оние, на кои, ако им се даде власт на Земјата ќе прават четири работи: ќе извршуваат молитва (намаз), ќе даваат зекат, ќе бараат да се прават добри дела и ќе одвраќаат од лоши и 'рѓави дела.

Никој не се сомнева во тоа дека на првите четворица халифи, токму Возвишениот Аллах им дал власт, да се прошири Исламот токму во нивно време, и дека претходниот Кур'ански опис (четирите работи) се однесува токму на нив. Докажано е дека биле на исправен пат, на патот со кој Возвишениот Аллах е задоволен и дека се следбеници и пријатели на Аллаховиот Пратеник алејхи селам

5. Возвишениот Аллах во сура Ен - Нур, 55 вели:

***“Аллах ветува дека оние меѓу вас кои ќе веруваат и добри дела ќе прават сигурно за наместници на Земјата ќе ги постави, како што ги поставил за наместници и оние пред нив, и дека во потполност нивната вера ќе ја зацврсти, онаа која Тој им ја посакува, и дека сигурно стравот со безбедност ќе им го замени; тие ќе ми се клањаат само Мене, и нема да сметаат други, рамни на Мене. А оние кои по тоа ќе бидат неблагодарни - тие се вистински грешници.”***

Пораката е упатена на верниците присутни во времето на нејзината објава.

Зборот *“ќе ги постави за наместници* “упатува на тоа дека ветувањето ќе се исполни по Пратеникот алејхи селам, а познато е тоа дека тој е последен Аллахов Пратеник, после кој нема веќе пратеници, што значи дека зборот (الاستخلاف) *“ќе ги постави за наменсници”* се однесува на четирите имами и халифи после Пратеникот алејхи селам. Сите заменки од овој ајет се однесуваат

на нив и дошле во множина, а вистинската множина не се користи за број помал од три[1].

Така се доаѓа до заклучок дека бројот на имамите и владетелите на кои им е ветена власт на земјата не е помал од три.

Зборот на *Возвишениот* ***"нивната вера во потполност ќе ја зацврстиме"*** претставува ветување дека ќе постигнат голема власт, големина и авторитет во светот. Денес никој не се сомнева во тоа дека ветувањето се исполнило во времето на првите тројца халифи: Ебу Бекр ес - сидика, Омер и Осман радијеллаху анхум.

А зборовите на Возвишениот ***"верата нивна што Тој им ја посакува"***[2], укажуваат на тоа дека Возвишениот Аллах е задоволен со верата која ќе се појави и победи во нивно време.

Потоа зборовите на Возвишениот ***"и дека сигурно стравот со безбедност ќе им го замениме"*** содржат ветување дека луѓето за време на нивното владеење ќе бидат сигурни и од секој страв ослободени. Дека тоа ветување се исполнило во времето на владеењето на првите тројца халифи радијеллаху анхум никој не се сомнева.

Аллаховите зборови ***"тие ќе ми се клањаат само Мене, и други рамни на мене нема да сметаат"*** ни говорат дека луѓето во нивно време ќе бидат верници а не идолопоклоници.

И така овој ајет е доказ за легитимноста на првите четворица халифи радијеллаху ахум а особено на првите тројца: Ебу Бекр ес - сидика, Омер и Осман, бидејќи, токму за време на нивното владеење се случиле големи освојувања, државата добила стабилност, верата им се зацврстила, а сигурноста која владеела во нивно време, не постоела во времето на Али радијеллаху анхум.

Така е докажано дека шиитските обвинувања против првите тројца халифи и нивните следбеници и изјавите на хариџиите[3] против Осман и 'Али радијеллаху анхум, се невистинити и спротивни со текстот на Чесниот Кур'ан.

6. Возвишениот аллах во сура Ел - Фетх, 26 вели:

***"Кога неверниците ги полнеа своите срца со жар, пагански жар, Аллах ја спуштил милоста Своја на***

---

1) Во арапскиот јазик постои еднина, двоина и множина, а множината не се користи за број помал од три.
2) односно Исламот.
3) Секта која настанува во времето на 'Али радијеллаху анхум, така што се насочила против него.

***Пратеникот Свој и на верниците, и ги обврза да го исполнуваат она поради што ќе станат вистински верници, - а тие се нај важни и нај достојни за тоа - , а Аллах знае сé.”***

Потоа во 29-от ајет на оваа сура вели:

***“Мухаммед е Аллахов Пратеник, а неговите следбеници се строги кон неверниците, а сомилосни меѓусебе; ги гледаш како се клањаат и со лицето паѓаат на тло посакувајќи ја Аллховата награда.”***

За следбениците на Мухаммед, Возвишениот Аллах тврди дека се верници, дека смиреноста што им ја спуштил ја делат со Пратеникот, дека се нај важни и нај достојни да се помнат по добро, дека секоја добрина е нераздвоена од нив. Потоа ги пофали, истакнувајќи дека се строги кон неверниците а сомилосни меѓу себе, и дека се клањаат паѓајќи со лицето на тло посакувајќи ја Аллаховата награда и Неговото задоволство. Првите четворица владетели се следбеници на Мухаммед алејхи селам и на нив се однесува овој опис и пофалба. Кој за нив или за оние кои ги следеле има поинакво мислење, навистина греши и неговото убедување е неисправно и спротивно на текстот на Кур'анот.

7. Во сура Ел - Хуџурат, 7 Возвишениот Аллах вели:

***“...но, Аллах вистинското верување ви го направи мило и во срцата ваши ви го прикажа убаво, а неблагодарноста и растуреноста и непослушноста ги направил да ги мразите. Таквите се на прав пат.”***

Од овој ајет произлегува дека следбениците на Мухаммед алејхи селам ја сакале верата, ја мразеле неблагодарноста, растуреноста и непослушноста и дека биле на прав пат. Кој за нив има поинакво мислење греши и не се совпаѓа со Чесниот Кур'ан.

8. Во сура Ел-Хашр, 8 - 9 Возвишениот Аллах вели:

***“ И на сиромашните мухаџири што се протерани од својот роден крај и лишени од своите имоти , кои сакаат милоста и наклоноста Аллахова да ја стекнат , и да го помогнат Аллах и неговиот Пратеник, - тоа се, вистински верници - , и на оние кои Медина ја одбрале за нивно живеалиште и дом на вистинска вера пред нив ја направиле; тие ги сакат оние што им се доселуваат и во градите свои никаква тешкотија, поради тоа што им се дава, не чувствуваат, и повеќе за нив отколку за себе посакуваат,***

***иако и на самите нив им е потеребно. А оние што ќе се сочуваат од лакомост, тие ќе успеат сигурно."***

Аллах ги пофалува мухаџирите истакнувајќи дека не се отселиле поради материјалните добра на овој свет, туку од желба да ја стекнат Аллаховата милост и наклоност, да ја помогнат Неговата вера и Пратеникот и дека биле искрени во зборовите и делата. Потоа ги пофалува енсариите што ги сакаат мухаџирите што им се доселуваат, кои се веселат кога некакво добро ќе им се случи на мухаџирите и кои повеќе посакуваат за мухаџирите отколку за себе самите, иако и на нив им е потебно.

Овие опишувања, без сомнивање, укажуваат на совршена вера. Аллах сведочи дека се искрени. Тие, за Ебу Бекр ессидика радијеллаху анхум велеле: "О халифо на Аллаховиот Пратеник".

Тие зборови ги кажувале искрено. Затоа треба искрено да се признае легитимитето на неговото владееење.

Кој за него или за мухаџирите и енсариите поинаку расудува неговото мнение е погрешно, а идејата лоша и спротивна со Чесниот Кур'ан.

9. Во сура Али Имран, 110 Возвишениот Аллах вели:

***"Вие сте народ најдобар од сите кој некогаш се појавил: барате да се прават добри дела, а од лошите одвраќате, и во Аллах верувате."***

Возвишениот аллах ги пофалува пријателите на Мухаммед алејхи селам велејќи дека тие наредуваат да се прават добри дела а од лошите одвраќаат и во Аллах веруваат. И четворицата халифи, без сомневање, се вбројуваат во нив. И оној кој за нив мисли поинаку тој е грешник и отворено се спротивставува на Чесниот Кур'ан.

## Неколку изјави на имамите од семејството на 'Али радијеллаху анхум.

**1.** Во книгата "Нехџул белага"[1] која е општо прифатена кај шиитите стојат зборовите на 'Али радијеллаху анхум: "Прекрасна ли е таа и таа личност (а во другото предание: Вреден ли е тој и тој):

---

1) Нехџул - белага: (литературна метода) е книга за која шиитите тврдат дека содржи изреки на Али р.а. Не се знае дали тие изреки ги собрал Еш-Шериф Ел-муртеди или неговиот брат Еш-Шериф Ер- Редиј. Ез-Зехеби во својата книга Мизанул-Итидали вели: "Кој внимателно ќе ја прочита Неџхул белага ќе дојде до цврсто убедување дека таа книга е лага врз правоверните владетелите, Али ибн Еби Талиб р.а.

1. Го исправил кривото; 2. Го излечил болното; 3. Го воспоставил Суннетот; 4. Ги оставил новотариите; 5. Се преселил со чисти алишта; 6. Со малку недостатоци; 7. Правел добрина; 8. Се оттргнувал од злото; 9. Беспрестанок му бил покорен на Аллах; 10. И вистински се плашел од Него. "

Според мислењето на повеќе коментатори (а меѓу нив и на шиитскиот правник Кемиладин Ел-Бахрани[1] ) овој опис се однесува на Ебу Бекр Ес-Сидика. Меѓутоа, некои сметаат дека се однесува на Омер.

Али радијеллаху анхум навел десет особини за Ебу Бекр Ес-Сидика или пак за Омер радијеллаху анхум. И кога Али, по нивната смрт, вака ги опишал, тогаш воопшто не треба да се поставува прашањето за нивната легитимност и нивното владеење по смртта на Аллаховиот Пратеник Мухаммед алејхи селам.

Меѓу изјавите на Али радијеллаху анхум за Ебу Бекр Ес-Сидика и Омер радијеллаху анхум што ги искажале некои коментатори на книгата "Нехџул белага" е и оваа: "Се колнам во Бога, нивното место во исламот е величествено. Ако ги снајде некоја несреќа, ќе го снајде и целиот Ислам. Нека ги следи Аллаховата милост и со најубава награда нека ги награди за се што работеле."

**2.** Во книгата "Кешфул-гумме"[2] што ја напишал еден од великаните на шиитската секта "исна ашер", Али ибн И'са Ел Ердебил[3], стои: "Запрашан е имамот Ебу Џафер (Мухаммед Ел-Бакир) дали е дозволено украсувањето на сабјата? Одговорил: Да, ја украсувал и Ебу Бекр Ес-Сидик. Пренесителот додаде: "Зарем така? Имамот скокнал од своето место и извика: Да, Ес-Сидик! да Ес-Сидик! да Ес-Сидик! и оној кој за него нема да каже 'Ес-Сидик (искрен), Аллах да не му ги прими делата ниту на овој ниту на оној свет."

Авторот на книгата "Ел-Фусулул-мухимме"[4] Мухаммед ибн Ел-Хасан Ел-Хурр Ел-Амил, еден од истакнатите шиитски секти исна ашер, пренесува дека некои луѓе зборувеле лошо за Ебу Бекр радијеллаху анхум, па Ебу Џафер им рекол: Кажете ми дали сте

---

**1)** Шиитски литерат и правник, умрел 681-та хиџретска година, односно во 1282 година. Напишал повеќе книги од кои и коментарот на Неџхул белага. (Ел-Е'алама: 7:336).
**2)** "Кешфул-гумме" (Отстранување на сомневањата).
**3)** Умрел 692 хиџретска година односно 1293 година.
**4)** "Важни Поглавја".

вие***"...мухаџирите што се протерани од својот роден крај и лишени од своите имоти, што посакуваат Аллаховата милост и наклоност да ја стекнат, и Аллах и Пратеникот негов да го помогнат"?***[1] Одговориле: 'Не, не сме. А дали сте: ***'оние кои Медина ја избрале за живеење, и дом на вистинска вера пред нив ја направиле; кои сакаат да им се вселуваат'?***[2] Одговориле: 'Не, не сме'. Тогаш тој им рече: "Вие сте, навистина, далеку да бидете едни од овие две групи, а јас сведочам дека не сте ниту од оние за кои Возвишениот Аллах рекол***: 'Оние што доаѓаат по нив - велат: 'Господару наш, прости ни нам и на нашите браќа кои во верата не претекнале и не дозволувај да има во срцата наши ниту малку злоба кон верниците; Господару наш, ти си, навистина, добар и милостив'!***[3]"

Со зборовите на Ебу Џафер Мухаммед Ал Бакира (нека Возвишениот Аллах му ја подари својата милост) е утврдено дека Ебу Бекр Ес-сидик радијеллаху анхум е достоен за прекарот "Ес сидик" бидејќи, навистина бил сигурен, искрен и праведен, а оној кој тоа го оспорува е лажливец и на овој и на оној свет. А оној кој зборувал лошо за Ес-сидик, Омер Ел-Фарук[4] и Осман Зун Нурејн радијеллаху анхум, не спаѓа во групата на муслиманите која Возвишениот Аллах ја пофалил. Нека не сочува Аллах од 'рѓавото мислење за асхабите и Го молиме да со љубов кон нив се одселиме од овој свет. Амин.

**Нивното второ сомневање:**

"Авторите на хадиските збирки не го виделе Мухаммед алејхи селам лично, ниту муџизите што ги правел, ниту пак ги слушнале неговите зборови без посредник. Неговите зборови до нив дошле по пат на усмени преданија и тоа 100-150 години по неговата смрт. Веднаш по тоа тие ги собрале и половина исфрлиле бидејќи биле несигурни."

**Одговор:**

Огромен дел од мнозинството христијани и евреи, од оние поранешните и од овие денешните, усмените преданија ги ценат

---

1) (Ел - Хашр,8)
2) (Ел - Хашр, 9)
3) (Ел - Хашр, 10)
4)Име на третиот халиф, Омер радијеллаху анхум, кој го добил поради примерна правичност, и тоа име значи; оној кој ја одвојува вистината од лагата.

подеднакво со пишаните. И не само тоа, туку мнозина евреи, усмените преданија ги сметаат за по потполни и по вредни од пишуваните. Католиците усмените преданија ги сметаат подеднакво со пишаните и веруваат дека и едните и другите мора да се прифатат и на нив да се темели верата.

## Ставот на евреите кон усмените преданија

Евреите нивниот законик го делат на два дела: Пишуван кој се вика Тора и непишуван кој е наречен Талмуд - 'Усмени преданија' а кои, до нив стигнале преку нивните научници.

Тие веруваат дека на ридот Тур, Бог му ги објавил на Мојсеј двата типа на овој законик. Едниот тип до нив пристигнал по пат на пишување, а другиот преку научниците кои го пренесувале од колено на колено.

Овие два типа на законик кај нив се на ист степен. Веруваат дека двата се од Бога и дека мора да се прифатат. Меѓутоа, усмените преданија, повеќето, ги ставаат над пишаните, велејќи: "Пишаниот законик е со недостатоци и на многу места е нејасен, па без усмените преданија кои се појасни и поцелосни, и кои пишаниот законик го појаснуваат и го надополнуваат, не е доволен како темел на верата". Затоа тие значењата на 'Пишаниот законик (Тората) ги отфрлаат веднаш кога нема да се согласат со усмените преданија.

Кај нив стана општо познато дека заветот земен од синовите израелеви не е земен поради Пишаниот законик, туку поради усмениот. И со оваа измама како да го отфрлиле Пишаниот законик и усмените преданија ги направиле основа за нивното верување.

Божјите зборови ги коментираат усогласувајќи ги со овие преданија, иако тие се разликуваат во многу од пишаниот Божји говор.

Евреите, уште во времето на Иса алејхи селам (Исус), толку застраниле што усмените преданија повеќе ги ценеле отколку пишаните, па затоа Исус ги укорил ставајќи им замерка што го искривуваат Божјиот говор поради нивното учење. Во нивните книги стои дека усмените преданија на нивните првенци им се помили од зборовите на Тевратот (Тората) и дека некои делови на Тевратот се добри а некои лоши, додека сите преданија на нивните првенци се добри и подобри од зборовите на веровесникот.

Од овие и од други, на нив слични изјави констатирано е дека тие усмените преданија ги ценат повеќе отколку Пишаниот законик, и дека Пишаниот законик тие го разбираат онака како што тоа го коментираат усмените преданија.

Кај нив Пишаниот законик е сличен на мртво тело, а усмените преданија како душа во која е животот. Тие велат: "Бог на Мојсеј му ја дал Тората и му наредил да ја запише и тоа е Пишаниот законик,

а го научил и за значењата на Тората и му наредил да ја достави без пишување и тоа е Усмен законик. И Мојсеј со тие два законика слегол од горната и ги пренел на Арон, на двајца негови синови и уште на 70 поглавари. Потоа тие ги пренеле на останатите израелци.

Овие усмени преданија се пренесувале од колено на колено додека Ер-Ребиј Јуда Хакк Душ (Јудас) не почнал да ги собира окулу 150-та година, со големи потешкотии цели 40 години. Потоа ги прибележал во книга која ја нарече 'Миснах'. И таа Миснах ' ги содржи сите усмени преданија кои се пренесувале од колено на колено цели седумнаесет века по смртта на Мојсеј пренесувајќи ги едни на други по усмен пат. Тие веруваат дека се што се наоѓа во нив е од Бога и е еднакво на Пишаниот законик и како таков мора да се прифати.

Еврејските научници напишале два коментари на Миснах, еден во третиот век (некои велат во петиот) во Кудс, а другиот во почетокот на седмиот век во Вавилон и него го нарекуваат Гемара, односно совршена, бидејќи веруваат дека тие две книги се совршен коментар на основниот текст на Миснах. Миснах и Гемара собрани во една книга се наречени “Талмуд”. Поради разликувањето се вели: Ерусалемски Талмуд и Вавилонски Талмуд. Гемара е преполна со измислени приказни, но и покрај тоа таа е ценета кај евреите. Ја студираат и кај секој проблем се навраќаат на неа земајќи ја за патоказ. Евреите денес верата ја земаат од тие два Талмуда кои се далеку од Тората и останатите веровесни книги. А Вавилонскиот Талмуд го сметаа за подобар од ерусалимскиот.

И кога евреите усмените преданија пренесени седумнаесет векови ги ставаат над Тората, знаејќи дека тие во тој период биле изложени на големи искушенија и крупни несреќи кои доведоа до уништување на нивните пишани книги и губење на ланецот на нивните преносители, а и покрај тоа тие усмени преданија ги сметаат за темели на нивните убедувања и нивна вера, па како тогаш може да се приговори на муслиманите што ги земаат чесните веровесни хадиси, собрани во книги, еден или два века по смртта на Мухаммед алејхи селам?

## Ставот на повеќето христијански претходници кон усмените предања

Јуси Бис во неговата историја вели дека Клемент, во опишувањата на апостол Јаков навел раскази кои до него дошле по усмен пат од пра дедовци и пра татковци. И за апостол Јован исто така пренел раскази со помнење. Клемент признал дека усмените преданија ги пренел од неколку научници, еден е Сириец од Грција, друг Ашурец кон Исток, трет Еврej во Палестина. Меѓутоа, научникот од кој најмногу пренесувал усмени преданија и по кој веќе не барал научници бил еден скриен научник во Египет.

Исто така, Јуси Бис, наведува дека Еринијус прибележувал се што ќе стигнело до него од Поликарп[1] од усмените преданија. И црквата пренесувала од Поликарп, па Еринијус се гордеел што не пишувал на хартија, уште од првите денови, преферирајќи дека се паметел.

Тој напомнува: дека, минувајќи низ Мала Азија, Екнапијус[2] ги охрабрувал различните цркви цврсто да се врзат за усмените преданија, истакнувајќи дека Бибис ги пишувал сите преданија кои допреле до него од водачите на нивните следбеници, бидејќи од зборовите на живите имал многу повеќе корист отколку од книгите; понатаму вели дека познатиот историчар Хеџис Бус, со лесен стил во пет книги ги напишал преданијата за апостолите кои до него стигнале по усмен пат; потоа, дека многумина бискупи воскресението го прифатиле токму од усмените преданија што им ги пренеле некои личности, а кои, по тоа бискупите ги внеле во нивните книги и ги пратиле до црквите наредувајќи тоа луѓето да го прифатат; дека, следбеникот на учениците на апостолите Клемент Искендер Јанус, на молба од пријателите да ги собере усмените преданија што ги слушнал од апостолите, напишал книга за воскреснувањето.

Католикот Џон Милнер во неговото десетто писмо упатено до Џејмс Браун, напишал дека основата на католичката вера не се само пишаните Божји зборови, туку и повеќе од тоа место завземаат усмените преданија, односно светите книги плус

---

1) Измирски бискуп. (Тариху кенисетил Месих: стр.46)
2) Бискуп на Антакија. Бил уапсен од императорот Трајан и жестоко измачуван на оган и врело масло, распарчувајќи му го тело додека бил жив за да по тоа го расфрли на дивите уверови. (Тариху кенисетил Месих 'ала веџхил ихтисар: стр.33-35.)

усмените преданија со кои црквата ја коментира верата. Еринијус објаснил дека за оној кој трага по вистината најлесно е да ги прегледа усмените преданија, бидејќи покрај тоа што јазиците на народите се различни, основата на усмените преданија останува иста.

Па така усмените преданија на апостолите, пренесувани од колено на колено, се сочувани во римско католичката црква, бидејќи апостолите преданијата ги предале на луѓето, а луѓето ги предале на католичката црква.

Во истото писмо Милнер вели дека Тертулиен[1] рекол: "Новотарџиите обично ги прифаќаат светите книги, а ги отфрлаат усмените преданија за да ги фатат слабаците во мрежа, а кај средниот слој да уфрлат сомнеж, и ние затоа на таквите не им дозволуваме во нивните полемики да ги земат Светите книги како доказ. Од расправата која се базира на Светата книга нема никаква корист сем главоболка и болки во стомакот, а ако нешто сепак се постигне, тоа е фалично, бидејќи сите христијански прописи и нивните убедувања поради кои ние станавме христијани се пренесени преку усмените преданија."

Исто така Милнер ги наведува и зборовите на Урџин: "Нам не ни доликува да им веруваме на луѓето кои пренесуваат од Светите книги, а притоа да ги оставиме усмените преданија што ни ги нуди Божјата црквата".

Од Басилијус[2] тој ни пренесува дека во црквите се чуваат многу материјали за советување. Едни се земени од Светите книги, а други од усмените преданија.Нивната сила во верата е еднаква. Тој, исто така, напомнува дека Ибфанс во одговорот за новотарџиите, потикнувал на користење на усмените преданија, бидејќи не е се во Светите книги.

Потоа наведува дека Крајсостом рекол дека апостолите не доставиле сé по писмен пат, туку и многу повеќе по усмен пат. И двата начини се многу значајни. Усмените преданија се темели на верувањето, и кога нешто ќе се потврди со усмените преданија ние не бараме друг доказ.

---

1) Тертулиен: (150-240) католички свештеник, роден во Картага, се борел против монаштвото, ја напишал книгата: "одговор на следбениците на новотариите".
2)Басилијус:(330-390), надбискуп на турската надбискупија и еден од истакнатите книжевници на грчката црква.

Исто така напомнува дека Екштајн рекол, дека за некои прашања не постои пишувана потпора, па затоа се зема потпора од усмените преданија; бидејќи многу непишани работи што ги донесувала црквата, не се пишани работи.

Свештеникот Ер-Ребиј Муса Кудсиј навел многу настани и случки од Светата книга кои, без усмените преданија не се разбираат.

Ништо, од убедувањето и врувањето на христијаните, не се утврдува со Инџилот (Евангелието), напротив, се се зема од усмените преданија, како на пример: дека во основа Синот е рамен на Таткото, дека Светиот Дух произлегол од Таткото и Синот, дека Месијата (Месих) има двојна природа а една суштина; дека има две волји (човека и божествена), дека по смртта влегол во пеколот (џехенемот) и други слични верувања.

Др.Бриџ истакнува дека работите кои преставуваат успех не се сите запишани, бидејќи апостолите едните настани ги пренеле по писмен пат а другите по усмен. И тешко им на оние кои не ги прифаќаат и едните и другите, бидејќи усмените преданија, кога е во прашање верувањето, се потпора и извор, рамен на пишаните текстови.

Бискупот Моник вели дека, усмената верзија е повредна од напишаната.

Џелнек Верт вели дека сите несогласувања во законите се решаваат со усмените преданија, бидејќи тие се клуч на сите разврски.

Бискупот Мани Сик тврди дека постојат шестотини работи кои црквата ги пропишува, а тие не се никаде во Светата книга објаснети, туку се земени од усмените преданија.

Вилијам Мијур вели дека верата на старите христијани во која спаѓа и убедувањето за неопходен спас, не била запишана, туку на децата и оние кои сакаа да го прифатат христијанството, ја пренесле по усмен пат.

И по ова што го видовме дека евреите и христијаните, повеќе се потпираат на усмените преданија, отколку на пишуваните текстови, па зошто тогаш напад врз веровестните хадиси, кога се знае дека Пратеникот Мухаммед алејхи селам рекол:

*“Бидете внимателни со моите хадиси сем ако сте сигурни дека се од мене, а кој во мое име ќе излаже нека си подготви*

*себеси место во огнот пеколен"*[1]. Овој хадис е мутеватир[2], бидејќи го пренесуваат шеесет и двајца асхаби.

Затоа интересот за помнење на Чесниот Кур'ан и веровестните хадиси кај муслиманите, уште од првиот век е поголем од интересот на христијаните за помнење на нивните свети книги. Меѓутоа, асхабите не ги собрале хадисите во нивното време од неколку причини, во кои спаѓа и тоталната внимателност да не се измешаат зборовите на Пратеникот со зборовите на Возвишениот Аллах. Но затоа Таби'ините[3] без посебно прередување ги забележиле во поглавјата на фикх[4], за да, откако биле на уреден начин забележени, ги простудираат и вреднуваат генерациите што дошле по табиините.

Трудот што тие го вложиле во изучувањето на хадисите бил огромен, така што, во познавањето на биографијата на пренесителот на хадисите, нивната лојалност кон верата и способноста за помнење, се појавила наука за феномени. Секој пренесител на хадиси го наведувал хадисот заедно со ланецот на луѓето кои го пренеле до него, а кој досегнува до Пратеникот (с.а.в.с.). Некои од тие хадиси ги пренесуваат три личности. Сите хадиси се делат на три дела: мутеватир, мешхур[5] и ахад[6].

Тврдењата на критичарите: "...тие ги собрале, а потоа половината од нив ги исфрлиле бидејќи биле недоверливи" се неосновани, бидејќи преносителите на хадисите ништо неотфрлиле сем слабите и лажни хадиси, односно оние хадиси кои немале целосен ланец на преносители. Нивното изоставување никако не

---

1)Овој хадис го пренеуваат 62 асхаби, а меѓу нив се и десетмина на кои Пратеникот Мухаммед алејхи селам им загарантирал влез во рајот уште додека биле живи на овој свет. Хадисот е мутеватир и го бележат многу хадиски научници. (Фетхул Бари: 1:119)

2) Хадис што се пренесува од голем број доверливи луѓе (најмалку десет), во ланецот на секоја генерација, разумот да заклучи дека неможат сите да се сложат во лага. И секој пренесувач морал лично да го слушне хадисот од неговиот претходник.

3) Таби'ини: генерацијата што живеела непосредно по асхабите, кои немале среќа да го видат Пратеникот алејхи селам.

4) Фикх: Исламска правна наука.

5) Мешхур: Општо познат хадис меѓу учените, или пак и меѓу обичните луѓе, кои не го достигнале степенот на мутеватир хадис, и што го пренесуваат најмалку тројца луѓе во секоја генерација. Во овој вид на хадис има и веродостојни а има и слаби и лажни хадиси, бидејќи е можно сите три врсти да се рашират меѓу луѓето.

6) Хадис што го пренесува обично еден човек во секоја генерација и тој е на помал степен од мутеватирот.

пречи. Сите следбеници на Исламот ги прифаќаат сахих[1] хадисите, од доверливи хадиски збирки, а не ги прифаќаат хадисите од недоверливи збирки, ниту оние што не се слагаат со сахих хадисите. И така станува очигледно дека никој нема право да ги напаѓа следбениците на Исламот што ги прифаќаат зборовите на нивниот Веровесник алејхи селам

За да се разбере ставот на христијаните во однос на ова прашање, адекватно е да се спомне приказната што ја бележи Џон Милнер во неговата книга издадена во 1838 година во кој вели: "...дека француската светица Џон Дарк[2], изјавила дека таа е жената што се спомнува во книгата на Јовановото Откровение (12:1-2) каде се вели:

*"(1) И се покажа голем знак во небото: жена, облечена со сонцето и месечината под нејзините нозе, а на нејзината глава круна од дванаесет увезди, (2) и беше бремена и викаше од породилни болки и маки."*

Таа изјавила дека била трудна со Исус. Ја следеле голем број христијани. Биле многу радосни поради таа нејзина бременост, па затоа правеле тањири од сребро и злато со тоа да го дочекаат *"новородениот бог"*.

Како забелешка на оваа приказна Шејх Рахметуллах вели: "Дали ова среќно новороденче достигнало степен на божественост како неговиот татко, или не?! Ако достигнал, дали тогаш, верата во тројството е заменета во "четворство", или не?! Потоа, дали терминот 'Татко' е заменет со 'Дедо', или не?! Погледнете како, со овие и други слични приказни, се поигрува со умовите на свештениците и нивите поколенија! И, конечно, оној кој бил во ваква состојба и чиј разум ова го прифатил, нема право да зборува за Исламот, Кур'анот и Пратеникот (с.а.в.с.).

Господару! Упати не на прав пат, и оддалечи не од измислувањата и претерувањето!

---

**1)** Сахих хадис: Веродостоен хадис, е оној хадис, кој во секоја генерација го пренесуваат доверливи и искрени особи, и кој не е спротивен на хадисот кој го пренесуваат доверливи особи, и во кој нема нејасност.

**2)** Џон Дарк: Позната како Девицата на Урлијан, родена е 1412 година. Со гатање се бавела од нејзинита 16 годишна возраст, а добила и нејзини следбеници. Осудена е на доживотен затвор, поради гатањето и отпадништвото од верата, за да, во 1431 година поради тоа биде жива запалена. Во 1920 –та година прогласена е за светица. (Ел-Мевсуа' Ел-Мујессере: стр.608.)

# Глава четврта

## Докази за веровестната мисија на нашиот веровесник Мухаммед (с.а.в.с.)

**Содржи:**

**- Шест индикации и**

**- Четири радосни вести**

**Прва индикација:**

**Повеќе му'џизи што му се случиле на Мухаммед алејхи селам.**
**Тие се делат на два вида:**

**Прв вид:**

Вести за непознатите настани кои се случиле во минатото и настани кои ќе се случат во иднина.

Вестите што се случувале во минатото се многу бројни, како на пример: кажувањата за веровесниците и исчезнатите цивилизации, иако за нив никој не слушнал или во книга прочитал.

На тоа укажуваат зборовите на Возвишениот Аллах во сура Худ, 49:

***"Тоа се непознати вести што Ние ти ги објавуваме; ниту ти ниту народот твој, пред ова, за тоа ништо не сте знаеле."***

Различноста на Кур'анското интерпретирање на поедини кажувања, во однос на Книгите на евреите и христијаните, е намерна. Со неа се истакнува дека нивните книги се искривени и дека Чесниот Кур'ан дојде со вистината, како што тоа Возвишениот Аллах го вели во сура Ен-Немл, 76:

***"Овој Кур'ан им кажува, на синовите Израелеви, најмногу за она, во што тие се разминуваат".***

Во хадисите исто така има многу вести за настаните кои ќе се случат во иднина. Еве неколку од нив:

1. Аллаховиот Пратеник Мухаммед алејхи селам ги известил асхабите радијеллаху анхум дека ќе бидат ослободени Мекка, Бејтул Макдис, Јемен, Сирија и Ирак[1]. Најавил време на безбедност и мир во кое жената ќе може да патува од Хир[2] до Мекка, неплашејќи се од никого сем од Аллах[3]. Потоа рекол дека наредниот ден ќе биде ослободен Хајбер[4], под водство на Али радијеллаху анхум; дека муслиманите ќе го поделат богатството на Персија и Византија; дека персијќите ќе им бидат служителки[5]; дека Персија ќе пропадне и никогаш нема да се опорави[6]; дека византија

---

**1)** (Ел-Бидаје вен-Нихаје: 4:113-115).
**2)** Стар историски град покрај кејот на реката Еуфрат, одалечен од Куфа окулу 5 км. Во 16, 17 и 18 век бил престолница на царството Ал-Хир во која владееле 25 арапски цареви. Ја освоил Халид ибн Ел-Велид во 12 хиџретска година. (Ел-Камус Ел-Исламиј: 2:188)
**3)** (Фетхул-Бари: 6:610).

ќе биде поробена со векови и секогаш кога ќе стане против муслиманите таа ќе изгуби и муслиманите ќе бидат тие што ќе победат. И сето наведено се случило во времето на асхабите радијеллаху анхум, токму онака како што тоа го најавил Аллаховиот Пратеник Мухаммед алејхи селам.

2. Рекол дека нема да се појави неред се додека Омер радијеллаху анхум биде жив, и така бидна. Омер радијеллаху анхум му ставал крај на секој обид за неред.

3. Мухаммед алејхи селам рекол дека Осман радијеллаху анхум ќе биде убиен додека учи Кур'ан, дека Али радијеллаху анхум ќе биде убиен од еден најголем бедник од неговите современици и дека Амар ќе го убијат една група насилници. Тие тројца погинале токму онака како што тоа го опишал Пратеникот Мухаммед алејхи селам.

4. Пратеникот Мухаммед алејхи селам, најавил дека ќе се појави лажен пророк во племето Секиф, и дека ќе се појави личност која ќе сее смрт на секаде. И ова претскажување се овистинило, како што било најавено од страна на Пратеникот алејхи селам.

Мухтар Ес-Секафи[1] се прогласил веровесник, па преставникот на Басра, Му'саб бин Ез-Зубејр војувал против него и го убил во Куфа (67.хиџ. / 687.г.г.). А личноста која сеела смрт на секаде бил Ел-Хаџџаџ Ес-Секафи, кој умрел во 95-та хиџретска односно 714-та грегоријанска година.

5. Аллаховиот Пратеник (с.а.в.с.) рекол, откако ќе се ослободи Бејтул Макдис (Израел) ќе се појави голема епидемија. Три години по ослободувањето на Кудс, во времето на властта на Омер радијеллаху анхум, во селото Амувас, одалечен 20 кило метри од Кудс, во кое бил сместен воен центер, се случи токму она што било најавено од Пратеникот (с.а.в.с.). Тоа била првата епидемија од појавата на Исламот и во неа умреле 70.000 луѓе.

6. Аллаховиот Пратеник (с.а.в.с.) рекол дека енсариката Умму Хирам битну Мелхан Ен-Неџариј радијеллаху анхум ќе пређе преку морето со народ кој ќе војува на Аллаховиот пат. Таа, во времето на Осман радијеллаху анхум, со нејзиниот маж Убад ибн Ес-Самит радијеллаху анхум и со војска на чело со сирискиот намесник Му'авиј радијеллаху анхум, тргнала да го освои островот Кипар, и

---

1) Тој се смета за основувач на еден огранок на хариџиската секта што го носи неговото име, Ел-Нухтарије. (Ел-Е'алам: 7:192).

навистина го преминала морето. И кога го преминала морето, и било доведено едно диво животно за јавање, но кога таа се обидела да ја зајава тоа ја фрлило на земја и на место останала мртва. На тоа место е и закопана (27-та хиџ. / 647-та грег.). Таа била првата жена која учествувала во поморска битка со муслиманите.

7. Мухаммед алејхи селам рекол дека неговата ќерка Фатима радијеллаху анхум ќе биде прва од неговото семејство која, по него, ќе умре. И таа умре шест месеци по неговата смрт во месец Рамазан 11-ти хиџ. / 632-та грег.).

8. Мухаммед алејхи селам рекол дека Хасан ибн Али радијеллаху анхум ќе биде угледна личност со која Аллах ќе помири две огромни групи луѓе. И зборовите на Пратеникот (с.а.в.с.) повторно се овистиниле. По убиството на неговиот татко Али радијеллаху анхум во 40-та хиџретска година народот го прогласува халиф. На таа функција останува седум месеци.

Го мразел меѓусебното војување на муслиманите, па во 41.х.г, во месец џумадел-ула, се откажал од властта во корист на Муа'ави радијеллаху анхум. Па така Аллах, со таа негова постапка, ги помирил жителите на Сирија и Ирак[1]. И таа година е наречена годината на слогата.

9. Пратеникот (с.а.в.с.) рекол дека Хусеин ибн Али радијеллаху анхум ќе погине во Тафа (во предградиeто на Куфа, на брегот на реката Еуфрат, место, денес познат како Кербела). И тоа се случи како што рекол (с.а.в.с.).

10. Пратеникот (с.а.в.с.) рекол дека Сурака ибн Џа'шем[2] ќе ја облече ракавицата на персискиот цар. И кога на Омер радијеллаху анхум му биле донесени, тој го повикал Сурака и му ги предал, извршувајќи го со тоа ветувањето на Веровесникот (.с.а.в.с.). Во таа

---

**1)** (Фетхул - Бари: 5:306).

**2)** Ебу Суфјан Сурака ибн Малик ибн Ха'шем Ел-Кенани, пред да стапи во Исламот бил пустински трагач. Кога Пратеникот (с.а.в.с.) се селел од Мекка во Медина, тој трганал по него со намера да го убие, за да ја добие ветената награда од Курејшите. Кога го видел Пратеникот (с.а.в.с.), нозете на неговиот коњ почнале да пропаѓаат неколку пати во пустинскиот песок. Пратеникот (с.а.в.с.) му го извадил коњот и му ја ветил златната нараквица на царот на Персија. Се вратил во Мекка криејќи ја вестта за Пратеникот (.с.а.в.с.). Исламот го прифатил во 8.г. хиџ., односно на денот на освојувањето на градот Мекка. И кога на Омер радијелллаху анхум му била донесена нараквицата на персискиот цар, веднаш му ја подарил на Сурака, исполнувајќи го со тоа ветувањето на (с.а.в.с.). Умрел 645.г, во времето на владеењето на Осман радијеллаху анхум. (Сирету ибн Хишам: 1:490).

пригода тој рекол: “Му благодарам на Аллах што му ги одзема на Кисра[1] , а ги подарил на Сурака”.

11. Кога Пратеникот (с.а.в.с.) го испратил Халид ибн Велид кај Екадир ибн Абдул Мелику Киндиј, сопственикот на Девметул Џендел[2], му рекол дека ќе го најде за време на лов додека лови крава. И се случи токму како што Пратеникот (с.а.в.с.) тоа го опишал.

12.Потоа најавил избувнување на оган од земјата, во Хиџаз[3] кој ќе ги осветлува вратовите на камилите во Басра. И тој голем оган се појавил во близината на Медина Муневара, во месецот џумадел ахирен, 645 година хиџретска.

Тој оган толку силно се разгорил што земјата дури се тресела и сето друго што било на неа. Довикувањата се упатуваа на нејзиниот Креатор, а жителите на Медина мислеа дека тој оган ќе уништи се. Луѓето останале така во таа состојба се до згаснувањето на тој голем огин, на 27-ми реџеп.

Вестта за овој голем пожар се запиша во историјата на книгите, а за неа се напишани и посебни книги. Бухари[4] и Муслим[5], 400 години пред појавата на тој голем пожар ја донесуваат оваа вест во своите збирки на веровесните хадиси.

---

1) Кисра е наслов за персиското царство.
2) Екадир ибн Абдул Мелику Ел Кинди, владетел на Девметул Хемдел во пред исламскиот период. Бил храбар и вешт ловец на дивеч. За време на походот во Тебук, Пратеникот (с.а.в.с.) му испратил писмо по Халид ибн Ел-Велид со кое го повикува во Ислам. Некои тврдат дека тогаш го прифатил Исламот, а други дека по смртта на Пратеникот (с.а.в.с.) им се спротивставил на муслиманите, па Халид ибн Ел-Велид го убил и го ослободил Девметул Хендел во 633.г.(Сира ибн Хишам, 2:526).
3) Хиџаз: Околината на Мекка и Медина.
4) Бухари: Ебу 'Абдуллах Мухаммед ибн Исмаил Ел-Бухари, (Аллах да му се смилува). Роден е во Бухари 194.г.х. / 810.г. Неговото најпознато дело е Сахихул Бухари. Умрел во Семерканд 870.г. (Ел - Е'алам: 6:34).
5) Муслим: Ебул Хусејн Муслим ибн Ел-Хахах ибн Муслим Ел-Кушејри (Аллах да му се смилува). Познат е како имам на хадиските научнуци. Напишал многу дела а најпознато негово дело е Сахиху Муслим. Умрел во месец реџеп, 261-та хиџретска година.

**Втор вид:**

Не секојдневни, натприродни дела што ги правел Пратеникот (с.а.в.с.). Нив ги има окулу 1000, а еве неколку од нив:

**1. Исра' и Мираџ:**

Во сура Ел -Исра' (1), Возвишениот Аллах вели:

***"Фален нека е Оној кој во еден миг од ноќта го пренел Својот роб од чесниот Храм[1] во Храмот далечен[2], чија околија ја благословивме за да му покажеме некои Наши знаци".***

Исра' и Мираџот се случиле во будна состојба, со душа и тело, бидејќи зборот "абд" се користи за двете заедно. Токму затоа неверниците ги отфрлиле и оспориле.

Кога не би се случило тоа патување со тело и во будна состојба, не би постоела причина за оспорување и негирање, бидејќи слични настани во сон не се оспоруваат.

Зарем не гледаш дека никој не го оспорува тврдењето на личноста дека летала на сон кон исток и запад, а истовремено да не се помрднала или свртела на постела?

За ноќното патување на Мухаммед (с.а.в.с.) со тело и душа, во будна состојба и разумот и традиционалните докази велат дека не е невозможно.

**Разумни докази:**

Возвишениот Аллах е творител на светот и Тој може се. Молскавичната брзина на телото на Мухаммед алејхи селам за Возвишениот Аллах е лесна работа. Највеќе што се случило во тоа е натприродност. А и сите други муџизи се натприродни настани.

**Традиционални докази:**

Искачување на телото на небо не е неможен чин, ниту кај евреите ниту кај христијаните, поради следното:

а) Во книгата Битие (5; 24) се наведува следното:

*"Енох одеше со Бога, потоа исчезна; Бог го зеде."*

---

**1)** Ќаба Мекка.

**2)** Месџидул Акса во Кудс (Палестина).

Според овој текст, веровесникот Идриз алејхи селам бил вознесен жив на небото и телесно влегол во небесното царство.

б) Во втората книга Цареви (2:1 и 11) се вели:

*"(1) Еве што се случи кога Господ го вознесе Илија на небо во виор: Илија и Елисеј тргнаа од Галгал. (11) И додека така одеа и разговараа ете: огнена кола и огнени коњи се јавија; ги раздвоија двајцата и го однесе Илија во виор на небо".*

И овој текст укажува на тоа дека Илија бил жив вознесен на небо. Овие два текста, кај свештениците се прифатени. Тие исто така веруваат дека Исус откако умрел и бил закопан во гробница, станал жив и со своето тело се вознесе на небото и седнал на десната страна на неговиот Татко. Затоа, тие, ниту од позиција на разумот, ниту со традиционални докази, немаат право да го оспорат ми'раџот на Мухаммед алејхи селам.

**2. Половење на месечината:**

Возвишениот Аллах во сура Ел-Камер (1- 2) вели:

***"Се наближува часот и месечината се располови! А тие, секогаш кога ќе видат чудо, ја свртуваат главата и зборуваат: 'Постојано волшебство'!"***

За раздвојувањето на месечината пред Мухаммед алејхи селам, укажуваат и веродостојните хадиси. Тоа е настан за кој зборува и Чесниот Кур'ан и веродостојните хадиси наведени во збирката хадиси на Муслим и Бухари.

Најголем, некаков, доказ на свештениците за оспорување на овој настан е тврдењето, дека доколку тој настан би се случил, би бил виден на Земјата и историчарите на целата земја би го забележале. Тој нивен, некаков, доказ за нас е неоснoвен и многу слаб од следните причини:

**а)** Потопот на Нух алејхи селам спомнат во 7-та и 8-та глава на книгата Битие, бил многу значаен настан и се случил на целата Земја. Но и покрај тоа, идолопоклониците на Индија, Персија и Келданија го негираат. Кинезите потполно го отфрлаат и жестоко го оспоруваат, а безбожните христијани на Запад, се исмејуваат со тој настан и крајно на не културен начин му се изразуваат на Возвишениот Бог и неговиот веровесник (Ное) Нух алејхи селам?!

**б)** Настанот окулу задоцнувањето на сонцето поради Јошуа ибн Нун (Исус Навин) што е спомнат во книгата на Исус Навин (10:12-13) за кој настан историчарите и коментаторите велат дека

траел 24 часа. Тоа е огромен настан кој се случил 1450 г.п.н.е., и кој морале да го приметат сите жители на земјата, бидејќи ниту густите облаци не можеле да го прикријат знаењето за него во местата каде тогаш било ден. И луѓето каде што тогаш било ноќ, морале да забележат дека, ноќта траела 24 часа подолго од вообичаено.

И покрај тоа, идолопоклониците на Кина и Персија го порекнуваат и никаде во своите историски книги не го спомнуваат, а европските атеисти се исмејуваат со тоа кажување и го негираат.

Па тогаш дали свештениците се сложуваат со оспорувањето и негирањето на источниот народ и атеистите од нивниот народ?!

**в)** Матеј, во своето Евангелие (27:51-53) наведува неколку крупни настани што се случиле непосредно по распнувањето, а тие се: расцепување на завесата во храмот од горниот крај до долниот крај , тресење на земјата, распукнување на камењата, отворање на гробовите, воскреснување на телата на повеќе светци, нивно излегување од гробовите и влегувањето во Кудс, па нивното појавување пред многу луѓе.

Овие настани се навистина лажни, но велиме: “Овие крупни настани не се спомнуваат во книгите на византијците и евреите, и не само тоа, туку не се спомнуваат ниту во Евангелието на Јован, а во Евангелието според Марко и Лука се наведува само расцепувањето на завесата во храмот, додека останатите големи настани не се спомнуваат. А се зане дека нивното наведување е приоритетно отколку јакнењето на распнатиот[1] или некои други неважни настани, знаејќи дека трагите од некои настани, како што се пукањето на камењата, и отворањето на гробовите, остануваат и по нивното случување.

И навистина е чудно тоа, што Матеј, не спомнува каде отидоа тие светци што станале живи од гробовите?! Дали останале живи или се вратиле во нивните гробови?!

Затоа со таквото презголемување некои се исмејуваат и велат: “Тоа Матеј, најверојатно, го видел на сон”. Потоа од Евангелието на Лука се подразбира дека расцепувањето на завесата во храмот се случило пред смртта на “распнатиот”, додека од Евангелието на Марко и Матеј разбираме дека тоа се случило по смртта на “распнатиот”.

Па како, свештениците, ги решаваат овие дилеми?!

---

**1)** Се мисли на Исус (Иса алејхи селам) бидејќи христијаните веруваат дека бил распнат.

**г)** Во Евангелието според Матеј (3:16-17); според Марко (1:10-11) и според Лука (3:21-22) се вели дека Јован[1] го крстел Исус во реката Јордан и додека Исус излегувал од водата, видел како се отвора небото и слегува светиот Дух во форма на гулаб.

Потоа до него допре глас од небото:

*"Ти си Мојот возљубен син..."*

Денското отворање на небото и слетувањето на гулабот, е чин што морале да го видат повеќето луѓе на Земјата, како и да го слушнат гласот кој не бил специфичен само за една личност. Меѓутоа, никој од историчарите на тоа време не го забележал тој настан, сем тројцата спомнати евангелисти.

Затоа атеистите на Европа тоа го земаат за потсмев, и велат: "Зошто Матеј не ни ја опишал таа небесна врата што се отворила? Дали е таа голема, мала и на која страна на небото се наоѓала?!" Свештениците ја удирале главата спречени во утврдувањето на тоа.

Потоа зошто Матеј не не известил што се случило со гулабот, дали некој го ставил во кафез или се вратил на небото, дали небото било отворено сето тоа време, и дали го виделе од внатре небото дека е убаво?! Како, свештениците, одговараат на сите овие прашања?!

Оспорувањето на Мухамедовите алејхи селам му'џизи (расцепување на месечината) е, значи, потполно неосновано и без никаква вредност.

### 3. Му'џиза, зголемување на мало количество вода:

Оваа му'џиза на Мухаммед алејхи селам му се случила неколку пати. Енес ибн Малик радијеллаху анхум пренесува дека за време на икиндија[2] се затекнал во местото Зевра, кај пазарот во Медина. Луѓето барале вода да абдестат[3], но не ја нашле. Тогаш Аллаховиот Пратеник (с.а.в.с.), ја ставил својата рака во садот во кој имало малку вода, и од неговите прсти почнало да извира вода се додека и последниот асхаб не абдестел[4].

---

**1)** Исласки Јахја алејхи селам.
**2)** Еден од 5-те дневни молитви (намази) во Исламот.
**3)** Верско миење како пред услов за исправноста на молитвата.
**4)** (Фетхул-Бари: 6:580).

Џабир ибн Абдуллах радијеллаху анхум пренесува дека, луѓето на денот на битката кај местото Худејбија[1], ожеднале, а немале со себе вода. Кај Пратеникот (с.а.в.с.) имало сад со малку вода. Ја ставил раката во садот и помеѓу неговите прсти почнало да извира вода како од извор. А биле 1400 луѓе[2].

Џабир, исто така, ни пренесува дека во битката на Бeват луѓето немале доволно вода, па дошол Пратеникот (с.а.в.с.) со еден длабок сад во кој ја ставил раката а потоа Џабир радијеллаху анхум налеал малку вода во садот која почнала да кружи се додека садот не се преполнил. Потоа им наредил на луѓето да се напијат вода и да абдестат, така што никој не останал без вода. Потоа Пратеникот (с.а.в.с.) ја извадил раката од длабокиот сад кој сеуште бил полн.[3]

Муаз ибн Џабел радијеллаху анхум ни пренесува дека луѓето во воениот поход на Тебук[4] пристигнале до еден сосема слаб извор со вода. Неговиот тек бил како врвки од чевли. Пратеникот (с.а.в.с.) пријде до изворот, ги ставил своите раце во него и се измил по што почнала да извира вода толку силно што можело да се слушне силен жубор. Сите се напиле изворска вода, а Пратеникот (с.а.в.с.) рекол: "Муаз, ако поживееш долго, тука ќе видиш градини."[5]

Омер радијеллаху анхум пренесува дека луѓето на походот на Тебук толку ожеднале што морале да ги колат камилите и од нивните внатрешности да цедат течност што можела да се пие. Ебу Бекр Ес-сидик радијеллаху анхум, побарал од Пратеникот (с.а.в.с.) да упати дова (молитва) до Возвишениот Аллах. Мухаммед алејхи селам ги подигнал дланките и го молел Аллах џелле шенуху, и почнало да врне обилен дожд пред да ги спушти своите дланки. Асхабите ги полнеле своите садови со вода и тргнувајќи, забележале дека врнело само на нивниот логор.[6]

Омран ебу Хусајн радијеллаху анхум пренесува дека Мухаммед алејхи селам и неговите асхаби, во еден помал воен поход, ги затекна голема жед, па затоа испратил двајца од асхабите во одреден правец велејќи им дека ќе наидат на една жена кој на својата камила носи голем мев со вода. Пратеникот (с.а.в.с.) упатил

---

**1)** Худејбија е одалечена 14 км од Мекка кон Хид, а до средба со муслиманите и мушриците дошло во месец зулка'де, 6.г.хиџ., кога муслиманите тргнале кон Мекка поради обавување на 'умра. (Ел-Камус Ел-Исламиј: 1:384).
**2)** (Фетхул-Бари: 6:581).
**3)** (Сахиху Муслим: 18:145).
**4)** Тебук: Град на север кон Хиџаз.
**5)** (Сахиху Муслим: 15:41).
**6)** (Ел -Бидаје вен-Нихаје: 5:11, и 6:107)

дова на својот Господар, Аллах џелле шенуху, а потоа им наредил на луѓето да ги наполнат сите своите садови од тој голем мев. Ги наполниле без да се намали количеството вода во тој мев. Потоа нејзината бовча ја наополнил со храна што ја собрал од луѓето и и рекол: "Сега оди, ние ништо не зедовме од твојата вода, Аллах не напоил."[1]

**4. Му'џиза, зголемување на мало количество храна:**

Ова се случило неколку пати. Џабир радијеллаху анхум пренесува дека еден човек дошол кај Мухаммед алејхи селам барајќи од него да го нахрани. Му дал 30 са'и[2] јачмен. Тој, неговата жена и гостите, јаделе од тоа долго време, па отишол да го измери јачменот. Потоа дојде кај Пратеникот (с.а.в.с.) и го известил за тоа. Мухаммед алејхи селам му рекол: "Да не го мереше, уште многу долго ќе ви беше доволно."[3]

Џабир радијеллаху анхум ни пренесува дека татко му умрел во големи долгови. По смртта му дошле оние кои му позајмиле имот барајќи го своето право. Плодовите што му стасале не биле доволни за враќање на долгот, па им ја понудил само основицата, што овие одбиле. Отишол кај Мухаммед алејхи селам и го известил за тоа. Пратеникот (с.а.в.с.) му рекол:"Развлечи ги плодовите и подели ги на купчиња". Кога тоа го сторил, Мухаммед алејхи селам се приближил до купчињата плодови и кажал една дова (молитва), по што Џабир ги вратил сите долгови на татка си, а му останале плодови онолку колку што секоја година му останувале од секоја берба.[4]

Енес ибни Малик радијеллаху анхум пренесува дека еден ден дошол кај Пратеникот (с.а.в.с.) носејќи под мишка неколку јачмени лепчиња со кои Пратеникот (с.а.в.с.) нахранил осумдесет луѓе.[5]

Ебу Ејуб радијеллаху анхум не известува дека му подготвил јадење на Пратеникот (с.а.в.с.) и Ебу Бекр Ес-сидик радијеллаху анхум. Храната била доволна само за нив двајца. Мухаммед а.с наредил да се повикаат 30 угледни Енсарии. Повиканите дошле, јаделе и си заминале, потоа му наредил да повика други 60, кои исто така дошле, јаделе и заминале, и на крај му побарал да повика

---

**1)** (Фетхул-Бари: 1:447, и Сахиху Муслим: 5:191).
**2)** Са' е мерка за жито, не е иста во сите краеви, а повеќето изнесува околу 3 кг.
**3)** (Сахиху Муслим: 15:40).
**4)** (Фетхул - Бари: 5:60).
**5)** (Фетхул - Бари: 6:586 ,Сахиху Муслим: 13:218).

уште 70 следни. Повиканите исто така дошле, јаделе и заминале.[1] И Ејуб радијеллаху анхум вели: “Таа моја храна ја јаделе 180 луѓе”.[2]

Семуре ибн Џундуб радијеллаху анхум, пренесува дека на Пратеникот алејхи селам, му било донесена една чинија со месо. Луѓето јаделе од неа и се менувале од ручек до ноќта. Едни станувале а други седнувале.[3]

Абдуррахман ибн Еби Бекр радијеллаху анхум, пренесува дека кај Пратеникот алејхи селам, биле 130 луѓе. Од приготвена храна имало са' и испечен овчи црн дроб, и никој од тие 130-мина не остана а да не земе од тоа едно парче. Остатокот е ставен во две чинии, од кои, потоа јаделе сите, а Абдуррахман го понел со себе на камила она што останало.[4]

Од Селема ибн Екве', Ебу Хурејре и Омер ибн Хатаб радијеллаху анхум се пренесува дека во некои походи муслиманите и Аллаховиот Пратеник (с.а.в.с.) ги зафатил голем глад, па Пратеникот (с.а.в.с.) наредил да се собере сета храна што им останала. Кога му се приближиле со храната ја поставиле на купче кое не било поголемо од легната коза. Потоа Мухаммед алејхи селам кажал една дова и им наредил на луѓето да ги наполнат своите чинии. И така сите војници ги наполниле своите чинии а храна остана уште.

**5. Зборењето на дрвјата и камењата и нивното сведочење дека Мухаммед е веровесник:**

Ибн Омер радијеллаху анхум пренесува дека Веровесникот (с.а.в.с.) повикал еден бедуин (пустиник) во Ислам, па тој му рекол:”А кој ќе посведочи за тоа што зборуваш?” Пратеникот (с.а.в.с.) рекол: “Оваа семура[5] во оваа ледина, таа ќе ми биде сведок.” Ронејќи ја земјата дрвото почнало да му се приближува. Кога дрвото застанало до него побарало да ги посведочи неговите зборови, тоа ги потврди и посведочи, а потоа се вратило на неговото место.[6]

Од Бурејд ибни ел-Хусајб се пренесува дека еден бедуин побарал од Веровесникот (с.а.в.с.) да му покаже знак за неговата

---

1) (Фетхул - Бари: 9:226, Сахиху Муслим: 9:233).
2) (Ел -Бидаје вен -Нихаје: 6:127).
3) (Ел-Бидаје вен-Нихаје 6:129).
4) (Фетхул-Бари: 5:230).
5) Семура е еден вид дрво.
6) (Ел - Бидаје вен - Нихаје: 6:144,311).

Пратеничка мисија, па му рекол: 'Кажи му на ова дрво: Те вика Аллаховиот Пратеник' - и дрвото почнало да се подвиткува налево и надесно, влечејќи ги своите корења, и ронејќи ја земјата почнал да му се приближува. Кога стигна до него му рече: “Есселаму алејке ја Ресулеллах”.[1] Бедуинот рекол:”Нареди му да се врати на местото од каде што никна”. И дрвото се вратило, а потоа бедуинот рече: “Дозволи ми да ти направам сеџда[2] ! Пратеникот рекол: “Не, пред никого не е дозволено да се падне на сеџда сем пред Возвишениот Аллах”. Бедуинот рекол: “Тогаш дозволи ми да ти ги бакнам рацете и нозете”, по што Пратеникот (с.а.в.с.) му дозволил.[3]

Повеќе од десет асхаби радијеллаху анхум пренесуваат дека кровот на џамијата на Аллаховиот Пратеник (с.а.в.с.) бил поставен на столбови од палми. И кога Пратеникот (с.а.в.с.) ќе проповедал хутба[4], се качувал на еднен трупец од палма кој му служел како мимбер, но кога му било направено вистински мимбер тој се качил на него оставајќи го спомнатиот трупец. Во таа прилика се слушна глас од трупецот сличен на гласот на стелна камила, кој од силен плач се распукна. Месџидот треперeше од неговиот плач. Луѓето почнале гласно да плачат. Тогаш Веровесникот (с.а.в.с.) му пријде на палминиот трупец, го погалил и тој замолкна. Пратеникот (с.а.в.с.) рекол: “Тој плачел само затоа што повеќе на него не се величи Возвишениот Аллах, и се колнам во Оној во чии раце е мојата душа, да не му пријдев, тој ќе останеше во ваква состојба до Судниот ден”. Потоа Веровесникот (с.а.в.с.) наредил палминиот трупец да се стави под мимберот.[5]

И овој хадис, според неговата текстуална конструкција, е општо познат и кај старите и кај новите генерации, а неговото значење го пренесуваат толкав голем број луѓе што може да се смета за непобитен научен доказ.

Ибни Мес'уд радијеллаху анхум[6] пренесува дека ја слушнале храната како го величи Аллах џелле шенуху додека Пратеникот (с.а.в.с.) ја јадел.

---

1) Овие зборови значат: “Нека е мир и спас на тебе, о Аллхов Пратениче”.
2) Сеџда е паѓање со лицето на тло и таа Му се прави само на Аллах џеле шенуху.
3) (Делаилун -Нубевве од Еби Неи'м Ел - Асфахани: 2:390).
4) Хутба е верско предавање,се одржува во петок на џума намаз или за време на бајрам.
5) (Фетхул Бари: 2:397).
6) (Ел -Бидаје вен - Нихаје: 6:323).

**6. Паѓањето на статуите:**

Ибни Абас радијеллаху анхум пренесува дека околу Каба имало 360 статуи кои биле прицврстени на камен со олово. Кога Аллаховиот Пратеник (с.а.в.с.) ја ослободил Мекка, влегол во храмот и покажувајќи, со стапот што го носел, кон статуите рекол: "Пристигна вистината, а исчезна лагата. Лагата навистина исчезнува!"[1] И секоја статуа на која покажувал, паѓала со лицето на под, така што ниту една не останала на нозе. Потоа наредил да се исфрлат надвор.[2]

**7. Некои болести Пратеникот (с.а.в.с.) ги лечел со допир на болното место со неговата мубарек (благословена) рака:**

Са'ид ибн Еби Векас радијеллаху анхум пренесува дека Катада ибн Ну'ман радијеллаху анхум во битката на Ухуд бил погоден во окото кое му испаднало на образот. Пратеникот (с.а.в.с.) му го врати на место и тоа изгледало подобро од здравото око.[3]

Осман ебу Хунејф радијеллаху анхум пренесува дека еден слеп човек дошол кај Пратеникот (с.а.в.с.) и му рекол: "Замоли го Аллах да ми го врати видот". Пратеникот (с.а.в.с.) го научил неколку дови со кои ќе го моли Аллах џелле шенуху Додека се враќал дома, Аллах му го вратил видот.[4]

Ибни Мула'иб Ел-Есинне се разболел од некој вид водена стомачна болест, па пратил еден човек кај Веровесникот (с.а.в.с.). Мухаммед алејхи селам зеде малку прав од земјата и во него малку дувна и му го даде на тој човек. Тој со тоа се вратил кај болниот кој повеќе бил мртов отколку жив, но откако се напил од правта со малку вода, што му ја донеле, благодарение на Аллаховата помош тој потполно оздравел.[5]

На веровесникот (с.а.в.с.) му дошла една жена од племето Хаша'м со нејзиното дете. Тој, му ја изми устата и рацете со вода, а остатокот го даде на жената да го пои и премачкува со истата. Детето оздравело и било посилно од другите деца.[6]

Ибни Абас радијеллаху анхум пренесува дека еднаш кај Пратеникот (с.а.в.с.) дошла една жена со бесно збудалено дете.

---

1) (Ел - Исра, 3).
2) (Фетхул - Бари: 8:400).
3) (Ел - Бидаје вен -Нихаје: 6:333,184; 3:320; 4:38,500).
4) (Ел - Бидаје вен Нихаје: 6:183-184,333).
5) (Еш - Шифа: 1:322).
6) (Еш - Шифа: 1:324).

Веровесникот (с.а.в.с.) му ги премачкал градите со вода од кои излезе нешто слично на црно кученце, по што детето оздравело.[1]

На дланката на Шурахбил Ел-Џуфиј се појавила натечена жлезда која му попречувала да ја држи сабјата и оглавот на камилата, па му се пожалил на Веровесникот (с.а.в.с.) кој почнал да му ја притиска дланката се додека од отокот не остана ниту трага.[2]

**8. Исполнетата дова на Пратеникот (с.а.в.с.):**

Енес ибн Малик пренесува дека Аллаховиот Пратеник (с.а.в.с.) се молел за него, вака: “Боже, зголеми му го имотот и породот, и дај му бериќет во тоа што ќе му подариш!” И Енес вели: “Се колнам во Бога, навистина мојот имот е сега голем, а деца имам окулу сто”.[3]

Кога персискиот цар Кисра го скинал писмото на Веровесникот (с.а.в.с.) кое му било пратено, Веровесникот алејхи селам го замолил Алах исто така да му ја распарчи сета држава. И набрзо по тоа, не останало ништо од неа, како што, ниту властта над останатие покраини не останала.[4]

Од Енес радијеллаху анхум се пренесува дека еден бедуин влегол во џамијата додека Веровесникот (с.а.в.с.) држел хутба, и му се пожалил на сушата. Пратеникот му упатил дова на Аллах, и до наредната џума, сонце не виделе. Следниот петок истиот бедуин влегол во месџидот, но сега се пожалил на големите врнежи. Пратеникот (с.а.в.с.) повторно упатил дова на Аллах па се разведри.[5]

'Утбе ибн Лехеб, многу го навредувал и малтретирал Веровесникот (с.а.в.с.), па затоа Пратеникот го молел Аллах да му испрати еден пес кој ќе го уништи 'Утбе. Кога 'Утбе тргнал во Сирија со карван, по пат, за да се одморат застанале на едно место и рекол: “ Се плашам од клетвата на Мухаммед”. Ја наредиле робата окулу него и седнале да го чуваат. Меѓутоа, дојде еден лав, го зграбил, и го однел само него.[6]

Веровесникот (с.а.в.с.) молел да биде уништен Мухалим ибн Џусаме и тој се раздени мртов. Кога го погребале, земјата го

---

**1)** (Ел - Бидаје вен -Нихаје: 6:182,332).
**2)** (Ел - Бидаје вен - Нихаје: 6:185).
**3)** (Фетхул - Бари: 11:136,144,182).
**4)** (Фетхул - Бари: 6:108).
**5)** (Фетхул - Бари: 6:173, 6: 64).
**6)** (Делаилун - Нубувве: 2:454 - 456).

исфрлила. Потоа повторно го закопале, но земјата го исфрлала секој пат кога го закопувале, па затоа го оставиле незкопан.[1]

Еднаш на еден човек кој јадел со лева рака (с.а.в.с.) му рекол: “Јади со десна”! Човекот од инает му возвратил: “Не можам”! Веровесникот (с.а.в.с.) рекол: “Да даде Бог да не можеш“. И по тоа никогаш неможел да ја дигне левата рака до неговата уста.[2]

Задоволни ќе бидеме од наведеното, бидејќи на Пратеникот (с.а.в.с.) му се дадени многубројни муџизи кои ги има над илјада.

И покрај тоа што наведените муџизи не се на степен на мутеватир преданија, во нив нема никакво сомневање. Таков е случајот со 'Али и неговата чудесна храброст и Хатимовата дарежливост.[3]

Мноштвото муџизи пренесени во непрекинет ланец на преносители е сосема доволен не соборлив доказ за постоењето на неговите муџизи, а истовремено непобитен факт за оние кои го порекнуваат тоа.

**Втора индикација:**

Неговата личност ја красат прекрасни морални принципи, величествени особини, совршени умствени способности, восхитувачки постапки и други духовни, телесни, татковински и патриотски одлики, за кои разумот не прифаќа дека можат да бидат збир во ликот на личност која не е веровесник. Некои од тие особини можат да се најдат и кај обичен човек, но сите во еден збир неможат да бидат, сем во лик на веровесник. Така нивниот збир во ликот на Мухаммед алејхи селам е доказ за неговото веровесништво. А и неговите порекнувачи го признале постоењето на тие величествени особини и тој совршен кодекс на однесување во неговото (с.а.в.с.) битие.

**Трета индикација:**

Неговиот шери'ат (исламски закон) создава толку совршени убедувања, верски обреди, взаемни односи, политика, учење и мудрост, дека оној кој со сознание ја согледа целовкупноста на

---

1) (Муслим).
2) (Сахиху Муслим, поглавје Ел - Ешрибе).
3) Ебу Сеффан Хатим ибн 'Абдуллах Са'д ибн Ел-Хасрех Ет-Таи, џахилетски (не образован) поет и храбар воин. Живеел во Нехд во 6 век, а поради големата дарежливост станал симбол на благородништвото. Умрел 578-та година (Ел-Еа'лам: 2:151).

шери'атот на Веровесникот (с.а.в.с.), ќе остане убеден дека тој е резултат на божествена волја и небесна Објава, а оној кој со неа е пратен дека е навистина пратеник на Возвишениот Аллах. Тука нема место за оспорување, сем за оној кој сака да инаети, бунтува, се одалечува и талка.

**Четврта индикација:**

Веровесникот (с.а.в.с.) се појавил кај народот кој немал божествена книга, ниту пак дадена мудрост. Тој им доаѓа со светла Книга и красна мудрост. Ги поттикнува да ја прегрнат вистинската вера и да прават добри дела.

И покрај тоа што бил слаб, сиромашен, со малку помошници, во судир со целиот свет, со поединци, групи, владетели и насилници, успеал да го уништи нивниот светски поглед, да ги урне нивните илузии, да ги дотолчи нивните религии и да ги докрајчи нивните држави.

Неговата вера, за многу кус временски период се проширила кон Исток и Запад, а нејзиното ширење продолжува и понатаму со несмален интезитет со текот на времето.

И покрај тоа што неговите непријатели се побројни, разновидни, добро опремени, лоши и горди, многу упорни и наметливи, вложувајќи голем труд, не можеле да го угаснат неговото учење.

Па, дали е тоа возможно без божја помош и небесна подршка?!

Вистинитоста на мисијата на Мухаммед алејхи селам ја потврдуваат дури и книгите на христијаните и евреите. Така во Псалмите стои:

*“Зошто Господ го знае патот на праведните; а патот на нечесните ќе пропадне “.* (1: 6).

*“...Господ се гнаси од човек крвопиец и измамник”.* (5:6).

*“Господовото лице се свртува против злосторниците за да им го сотре споменот на земјата”.* (34: 16).

*“(17) Зошто рацете на злотворот ќе се скршат, а Господ е поткрепа на праведникот. (20) А безбожниците ќе пропаднат, Господовите врагови ќе овенат како цвеќе по ливаѓето, ќе се расплинат како дим “.* (37: 17 и 20).

Во Апостолски Дела (5:35-39) се наведуваат следните зборови на Гамалиел:

*(35) И им рече:"Мажи, Израелци! Помислете добро што ќе им направите на тие луѓе! (36) Зошто пред овие денови се крена Тевда, кој зборуваше за себе дека е нешто големо, и кон него се присоединија околу четири стотини луѓе; тој беше убиен, а сите што го слушаа се распрснаа и беа уништени. (37) По него, во времето на пописот на населението, се крена Јуда Галилеецот и повлече многу народ по себе. И тој загина, а сите кои го слушаа се распрснаа. (38) А сега, ви велам: оставете ги овие луѓе и пуштете ги! Зошто, ако овие замисли и ова дело се од луѓе - ќе пропадне ;( 39) но ако е од Бога, не ќе можете да го уништите; пазете, да не станете борци против Бога! "*

Според наведените текстови, ако Мухаммед алејхи селам, за Аллах лажел и ако не бил искрен веровесник, Господарот би го уништил, споменот на Земјата би му го затрал, рацете би му се раскршиле, би се расплинил во прашина, сите негови приврзаници би биле распрскани и уништени а неговиот збор и дело би пропаднале.

Меѓутоа, Аллах ништо од ова не направил. Напротив, неговиот спомен на Земјата го воздигнал, му ја укажал Неговата подршка и помош, и ги потврдил неговите зборови и дела. И со тоа вистинитоста на Пратеништвото и Веровесништвото на Мухаммед алејхи селам е потврдена до тој степен што не останува никаков простор за сомневање.

Исто така, утврдено е дека христијаните и евреите се борат против Аллах и Неговиот пратеник (с.а.в.с.).

Во сура Еш-Шу'ара', 227 Возвишениот Аллах вели:

***"А многубожците сигурно ќе разберат во каква мака ќе се вовлечат."***

Во сура Ес-Саф, 8 Аллах вели:

***"Тие сакаат да го згаснат Аллаховото светло со своите усти, а Аллах ќе стори светлото Негово, секогаш да биде, па иако на неверниците би им било криво."***

**Петта индикација:**

Веровесникот (с.а.в.с.) се појавил во времето кога на народот му требал некој кој ќе ги насочи на прав пат и ќе ги повика во вистинска вера. Арапите им се поклонуваа на киповите, Персијците верувале во два бога, Индијците ги обожуваа кравата и дрвото, евреите го истоветуваа господ со животните, или пак го

порекнувале и изнесувале лаги, клевети и разни обвинувања за Него и Неговите веровесници, христијаните го почитуваат тројството и светците. А и преостанатите делови од светот чмаеле во долината на заблудата.

Така, во тоа време, праќањето на некој кој ќе ја преставува милоста за сите народи, е знак на мудроста на оној кој знае сé, премудриот Аллах.

За таа величествена мисија, за таа веледостоинствена изградба, не бил никој достоен сем Абдуллаховиот син Мухаммед (с.а.в.с.) кој ја истера темнината на идолопоклонството, тројството, верата во два бога и опишувањето на Бог со својства на животни.

Сонцето на тевхидот[1] ја осветли Земјата, на што укажуваат и зборовите на Возвишениот Аллах во сура Маиде (19):

***"О следбеници на Книгата, ви дојде Пратеник Наш откако е некое време прекинато праќањето на пратеници за да ви објасни, да не речете: ' не ни дошол ниту оној кој ќе ни донесе радосни вести, ниту оној кој предупредува'! Па, ете ви дојде, оној кој донесува радосни вести и оној кој предупредува. - А Аллах може сé."***

**Шеста индикација:**

Поранешните веровесници ја најавиле неговата (с.а.в.с.) претеничка мисија, (односно најава на пратеничката мисија на Мухамед алејхи селам во претходните небесни книги).

Пред набројувањето на тие радосни вести за неговото доаѓање, следува укажување на неколку работи:

**1.** Веровесниците на израелскиот народ ги највиле следните настани: Случката со Навуходоносор, Курушим, Александар и неговите намесници, за она што ќе се случи во Едвема, Египет, Нинева и Вавилон.

И неразбирливо е дека никој од нив не го најавил доаѓањето на Мухаммед алејхи селам, кој во своето време бил како најситно растение, за да подоцна прерасне во огромно дрво на чии гранки наоѓаат засолниште многу небесни птици.

Во многу кус период ги урнал насилниците и царевите, неговата вера се ширела на земјата на сите веровесници на израелскиот народ, таа освоила огромни пространства на исток и

---

1) Тевхид е верување во само еден и единствен Бог (Аллах).

запад, ги надминала сите останати вери, и таа, од тогаш па се до денес, е во постојан пораст.

Овој настан е поголем од оние што ги највиле израелските веровесници. Па како е можно здаравиот разум да се помири со тврдењето дека тие највиле небитни настани, а не го најавиле овој, исклучително голем, настан?!

**2.** Кога поранешниот веровесник ќе го најви веровесникот кој ќе дојде по него, не е неопходно да зборува за него во подробности. Напротив, таквите вести обично не се опширни и подробни, туку за повеќето луѓе, тие се скриени, а јасни само за учените; бидејќи тие ги поврзуваат фактите.

Понекогаш се скриени и непознати дури и ним, но кога ќе се појави веровесникот и неговото веровесништво ќе го докаже со муџизи и јасни знаци на веровесништво, тие таинствени најави им стануваат сосема кристално јасни.

Затоа, со зборовите од Евангелието според Лука (11:52), Исус ги укорува еврејските научници:

*“Горко ви вам, законици, зошто го зедовте клучот од знаењето-сами не влеговте, а им попречивте на оние, кои сакаат да влезат.”*

Исламските научници рекле: “Не постои ниту една небесна книга, а да не укажала на појавата на веровесникот Мухаммед алејхи селам, меѓутоа, тоа секому не му било јасно, бидејќи да им било јасно на обичните луѓе, не би биле нивните научници укорени, за нејзиното таење, а нејасноста, пренесена по усмен пат со генерации, станала уште поголема”.

**3.** Следбениците на Книгата очекувале друг веровесник покрај Иса алејхи селам. Во Евангелието според Јован (1:19-25) се спомнува дека еврејските научници го прашувале Јахја[1] алејхи селам

*“(19)...'Кој си ти?'(20) И призна и не одрече, та исповеда:'Јас не сум Христос[2] '. (21) И го прашаа: 'Тогаш што! Илија ли си?' 'Не сум,' одговори. 'Да не си пророк?' “*(Односно пратеникот што го најавил Муса алејхи селам).

Така се гледа дека тие Мухаммед алејхи селам го очкувале исто како и Месијата алејхи селам. Тој бил познат кај нив, така што

---

**1)** Христијански: Јован крстител.

**2)** Во изданието на Арапската библија од 1844 година на ова место стои зборот “Месија”, што претставува уште една фраглантна корекција.

не им требало да се спомне името, туку и самото алудирање на него им било доволно. Затоа го споредиле со Месијата алејхи селам

Во Евангелието според Јован (7: 40-41) пишува:

*“(41) А некои од народот, кои ги чуја тие зборови, рекоа: 'Овој е навистина Пророкот'. (41) Други велеа:'Овој е Христос[1].' “.*

Бидејќи за тој очекуван веровесник не се тврди дека ќе дојде пред Месијата алејхи селам, тоа е непобитен доказ дека ќе дојде по него, а тоа е Мухаммед (с.а.в.с.).

А што се однесува за спомнатите зборови на Месијата алејхи селам во Евангелието според Матеј (7:15):

*“Пазете се од лажни пророци, кои ви доаѓаат во овча облека, а внатре се грабливи волци”*, со нив неможе да се оспори веровесништвото на Мухаммед алејхи селам, бидејќи Иса алејхи селам не предупредил на пазење од искрен веровесник, ниту на внимателност кон секој веровесник кој ќе дојде по него, туку барал да се пази на лажен веровесник, а нивните книги, во првата генерација по вознесувањето на Исус, во времето на апостолите, бележат многу такви лажни пророци.

Зборовите на Иса алејхи селам се однесуваат на тие лажни пророци, а не на искрен веровесник кој има знаци кои ја потврдуваат неговата искреност. Затоа, во Евангелието според Матеј (7:16, 17 и 20) непосредно по тие негови зборови се вели:

*“(16) Ќе ги препознаете по нивните плодови. Се бере ли грозје од трње, или смоква од чичка? (17) Така, секое добро дрво раѓа добри плодови, а лошото дврво раѓа лоши плодови. (20) И така: ќе ги препознаете по нивните плодови”.*

Мухаммед алејхи селам, во тоа нема сомневање, е еден од искрените веровесници. На тоа укажуваат неговите плодови од неговата мисија.

Нападот од страна на неговите противници е безвреден, бидејќи и евреите ја оспориле мисијата на Исус алејхи селам и го протерале во лага. За нив, од настанокот на светот па се до неговата појава, нема полошо битие од него. Европските атеисти велат дека Исус воопшто и не постоел и со тоа му се исмејуваат.

---

1) И во оваа реченица е направена истата корекција од точка 2).

Во тој контекст напишале многу книги кои се рашириле низ сите краеви на светот. Бројот на нивните приврзаници во Европа секојдневно расте. И како што е за христијаните, па и за нас, неприфатливо порекнувањето на Иса алејхи селам од страна на евреите и европските атеисти, така е за нас, не прифатливо порекнувањето на Мухаммед (с.а.в.с.) од страна на поборниците на тројството.

**4.** И поранешните и денешните следбеници на Книги, практикувале да ги преведуваат насловите и имињата, и на нивно место да го запишат нивното значење, а основниот текст што го сметаат за Божји говор, го надополнуваат со коментари.

Тие два атрибута кај нив се нормална појава, и кој со знаење ќе ги проучи нивните преводи на разни јазици, ќе пронајде многу такви случаеви.

Затоа, не е чудно ако корегираат некое име на веровесник во текстот во кој е најавен Мухаммед (с.а.в.с.) или додадат нешто неразумно, бидејќи тоа кај нив е вообичаено.

И од нив неможе да се очекува во нивните книги да го сочуваат името Мухаммед, Ахмед или некои од неговите прекари (с.а.в.с.), бидејќи тие имаат природна наклонетост кон корегирањето и преправањето на своите книги, до таа мерка што би ги обеснажиле нивните текстови и би ги направиле на прв поглед безвредни како доказ, за да го потврдат некое нивно учење, или да ги одбијат упатените на нив приговори.

Нивните секти се ревносни во меѓусебното спротивставување. Така радосните најави на Мухаммед (с.а.в.с.), кои во нивните книги ни ги посочија поранешните исламски научници, сега ги наоѓаме различни во многу нивни денешни преводи, затоа што тие ни ги издвоиле од книгите познати во нивното време, а измените се случиле по тоа.

Причина за тоа може да биде и различното преведување, но она првото е почесто, бидејќи гледаме дека нивниот обичај за корегирање е присутен и денес.

А сега издвојуваме неколку радосни најави на Мухаммед (с.а.в.с.) во книгите на евреите и христијаните.

**Прва радосна вест:**

Во Второзаконие (18:17-22) стои:

*“(17) Господ ми рече на тоа:'Право рекоа. (18) Ќе им издигнам пророк од среде нивните браќа, каков што си ти. Ќе ги положам своите зборови во неговата уста, за да им каже се што ќе му заповедам. (19) А ако некој не ги послуша моите зборови што ќе ги зборува пророкот во мое име, тој ќе одговара пред мене. (20) А пророкот, кој би се осмелил да зборува нешто во мое име, што јас не сум заповедал да зборува, и кој би зборувал во името на други богови, таквиот пророк нека биде погубен.'(21) Можеби ќе речеш во своето срце: 'Како ќе го препознаеме словото што Господ не го изрекол?'(22) Кога пророкот зборува во името на Господа, па тоа не биде и словото не се исполни, тогаш тоа е зборот што Господ не го кажал. Тој пророк зборуваше во дрскост. Немој да се плашиш од него.”*

Оваа радосна вест не се однесува на Јошуа бин Нун[1], како што веруваат евреите, ниту пак на Иса[2] алејхи селам како што мислат христијаните, туку овие зборови се однесуваат на Мухаммед (с.а.в.с.), поради следното:

**1.** Евреите кои живееле во времето на Иса алејхи селам очекувале да се појави вториот (најавениот) веровесник. И тоа нивно очекување е непобитен доказ дека најавениот веровесник не е Јошуа кој живеел пред тоа во времето на Муса[3] алејхи селам, ниту Иса алејхи селам кој тогаш бил присутен кај нив.

**2.** Во текстот е употребен изразот *“каков што си ти”* а Јошуа и Иса алејхи селам не се како Муса алејхи селам, бидејќи тие се од израелскиот народ, а според текстот на Второзаконие (34:10) кај израелскиот народ не се појавил веровесник каков што е Муса алејхи селам со кој Аллах, без посредник, зборувал, кого пратил со посебна Книга и нов закон во кој се собрани наредби, прописи за казнување, халал и харам[4], бањање, чистење и друго.

И додека Јошуа и Иса алејхи селам го следеле неговиот закон, тој во својот народ бил водач кому му се покорувале и кој лично ги

---

**1)** Христијански Исус Навин.
**2)** Христијански Исус (од назарет).
**3)** Христијански Мојсеј.
**4)** Халал е она што Возвишениот Аллах и неговиот Пратеник (с.а.в.с.) го дозволиле, а харам сето она што строго го забраниле.

извршувал казните и над нив владеел. Меѓутоа, со Иса алејхи селам тоа не е случај; бидејќи неговата книга Инџил[1] не содржи прописи и закони, а неговиот народ не му бил покорен. Напротив, евреите, според верувањето на христијаните, откако го навредувале и прогонувале во лага, го убиле со распнување. Така помеѓу него и Муса алејхи селам не постои голема сличност.

**3.** Во овој текст постои изразот *"среде нивните браќа"*, а во некои преданија *"од средниот слој на нивните браќа"*.

Дванаесетте израелски племиња, несомнено, живееле во тоа време со Муса алејхи селам, и ако најавениот веровесник бил од еврејскиот народ би се рекло: *"од нив", или "помеѓу нив", или "еден од нив", или "од нивното поколение"*. Јошуа и Иса алејхи селам водат потекло од Ја'куб[2] ибн Исхак ибн Ибрахим[3] алејхи селам, што значи дека му припаѓаат на еврејскиот народ, па оваа радосна најава, за веровесник, не се однесува на нив. Тука, под изразот *"браќа"* се мисли на поколенијата на Исмаил ибн Ибрахим алејхи селам, бидејќи во Тевратот, со изразот *"браќа"* сеословуваат потомците на Исмаил и Исхак.

Во Битие (16:12) за Исмаил се вели:

*"... И тој ќе живее, во близината на сите свои браќа."*

Исто така во Битие (25:18):

*"Се населија независно[4] од своите браќа"*.

И бидејќи Мухаммед (с.а.в.с.) води потекло од Исмаиловите поколенија, браќата на Исраиловите синови, оваа радосна вест, несомнено, се однесува на него.

**4.** Оваа радосна најава е искажана во идно време, бидејќи зборовите *"Ќе им издигнам пророк"* укажуваат на идно време, па неможат да се однесуваат на Мусаовото алејхи селам момче Јошуа кој всушност живеел во тоа време и бил еден од Израелците.

**5.** Зборовите: *"Ќе ги положам своите зборови во неговата уста"* наведени во оваа радосна вест, алудидират на тоа дека на тој најавен веровесник ќе му слезе објава и дека нема да знае да чита ниту да пишува, туку само Аллаховиот говор кој му се објавува ќе го запаметува во својот ум и ќе го всади во своето срце и ќе го

---

**1)** Евангелие, но не според Марко, Матеј, Лука и Јован, туку книга од Аллах на Исус (Инџил).
**2)** Јаков.
**3)** Авраам.
**4)** Во некои верзии на библијата од 1844 гогина и пред неа, на местото на зборот "независно" стои "наспроти" (доказ за корекција).

пренесува. Затоа, оваа најва не може да се однесува на Јошуа[1] кому објава никогаш не му слегла и кој Тевратот само го читал, но не го пренесувал со помнење.

**6.** Во оваа радосна вест стои:

*"А ако некој не ги послуша моите зборови што ќе ги зборува пророкот во мое име, тој ќе одговара пред мене".* Во некои изданија тоа е кажано вака:

*"А оној кој нема да го слуша него, кој во мое име ќе говори, јас ќе му се осветам."*

Бидејќи осветата е својство само на тој најавен веровесник, а не и на останатите веровесници, под поимот "освета" сигурно не се мисли на освета на овој или другиот ахиретски свет во џехенемот, бидејќи овој вид на освета, од овој и оној свет, не се однесува на порекнувачите само на некои веровесници.

Тука под поимот "освета" се мисли на озаконување на борбата, односно Возвишениот Аллах да му нареди на најавениот веровесник пресметка со неговите негирачи, и да го прогласи дозволено нивното убивање, запленување на нивните имоти и заробување на нивните жени и пород.

Сето наведено се однесува на Мухаммед алејхи селам, а не на Иса алејхи селам, бидејќи нему не му било наредено да се бори против оние кои го порекнувале, а во неговиот Инџил[2] нема казнени прописи: кисас[3], т'азир[4], џихад[5].

Во изданието од 1844 година, еден дел од оваа радосна најава на веровесникот гласи:

*"А пророкот кој би се осмелил да говори нешто во мое име што јас нема да заповедам да говори, и кој би говорел во името на другите богови, таквиот нека се погуби."*

Така овој текст, јасно го пропишува погубувањето на лажниот веровесник кој во името на Аллах зборува она што не му наредил, и тој е во потполна согласност со Зборовите на Возвишениот Аллах во сура Хакка, 44-46:

---

**1)** Исус Навин.
**2)** Евангелие, но не според Марко, Матеј, Лука и Јован, туку книга од Аллах на Исус (Инџил).
**3)** Смртна казна, што ја пропишал Возвишениот Аллах, за поедини тешки прекршоци.
**4)** Казна за одредени престапи чија тежина ја одредуваат шеријатските судии.
**5)** Борба на Аллаховиот пат поради воздигање на Аллаховите зборови, и рушење на сите насилници заедно со нивните системи што ги спречуваат луѓето да ја слушнат вистината за Бога, а при тоа никој да не се присили на прифаќање на Исламот.

***“(44) А да изнесувал тој било какви зборови за Нас, (45) Ние би го фатиле за десната рака, (46) а потоа би му ја пресекле артериската вена.”***

И да не бил Мухаммед алејхи селам искрен веровесник, би бил убиен. Меѓутоа, познато е дека на многу места, против своите непријатели, лично војувал, а никој не можел да го убие, бидекји Возвишениот Аллах го пазел од непријателите, што го потврдува тоа во сура Ел-Маида, 67:

***“А Аллах ќе те пази од луѓето”.***

Живеел до средбата со Возвишениот Аллах кога умрел од сосема природна смрт.

А што се однесува до Исус, христијаните веруваат дека е убиен со распнување, и ако се утврди дека во оваа радосна најава, за веровесник, се мисли на него, тогаш тој според зборовите на таа иста радосна вест би морал да биде самопрогласен и лажен веровесник како што и денес тврдат евреите - Аллах да не сочува од таквото убедување.

**Предупредување:**

Бидејќи Мухаммед (с.а.в.с.) не бил убиен, туку умрел од природна смрт, јасно се гледа дека оваа радосна новина се однесува на него.

Кога следбениците на Книгата го приметиле тоа, ги замениле зборовите “нека биде погубен”, кои постоеле во старите изданија, со зборовите *“ќе умре”,* почнувајќи од 1865-та година па се до денес, настојувајќи упорно да ја оспорат мисијата на Мухаммед алејхи селам, бидејќи поимот *“смрт”* е поопширен од поимот *“нека биде погубен”,* а и вистинскиот и лажниот пратеник умира.

Меѓутоа, оваа корекција на текстот не им помогнала да го избришат алудирањето на Мухаммед алејхи селам поради ова што следи:

**7.** Затоа што во дваесет и втората точка од оваа радосна новина се вели дека лажниот веровесник се препознава по тоа што ќе најави некои настани *“па тоа не биде и словото не се исполни”.* Мухаммед (с.а.в.с.) најавил многу настани кои требале да се случат во иднина, кои збиднувања, подоцна, јасно ја докажаа неговата вистинитост, и тоа дека е искрен, легитимен и вистински пратеник на Возвишениот Аллах.

**8.** Еврејските научници кои живееле во времето на Мухаммед алејхи селам признале, дека во Тевратот, најавениот веровесник е всушност тој. И некои од нив го прифатија Исламот како што се: Мухајрик, 'Абдуллах ибн Селам и Ка'б Ал-Ахбар, а некои признале дека Мухаммед алејхи селам е најавениот веровесник, но не преминале во Ислам, како: 'Абдуллах ибн Суриј, Хујеј ибн Ахтаб и неговиот брат Абу Јасир ибн Ахтаб.

Во тоа нема ништо необично, бидејќи еврејските научници кои живееле во времето на Иса[1] алејхи селам ја признале неговата веровесничка мисија и неговите муџизи, а потоа го прогласиле неверник и наредиле да се погуби, што јасно се гледа во Евангелието според Јован: (11:45-57, и 18:1-24).

**Прв приговор:**

Браќата на Исраил[2] не се само Исмаилови синови, туку нивни браќа се и синовите на 'Исевиа ибн Исхак.

**Одговор:**

Меѓу синовите на 'Исевиа ибн Исхак не се појавил веровесник на кој би му одговарал, од оваа вест, наведениот опис, како што никаде не се спомнува ниту Божјото ветување на Ибрахим[3] алејхи селам за Исевиј ибн Исхак, но, на многу места во Тевратот[4] се наведува ветувањето за Ибрахим алејхи селам и Хаџера и нивниот син Исмаил и неговото поколение.

**Втор приговор:**

Во некои изданија за оваа вест се вели:

*“Твојот Господар Бог ќе подигне пророк од тебе и од твоите браќа”*. И зборовите *“од тебе”* јасно укажуваат дека тој пророк ќе биде од синовите Исраилови.

**Одговор:**

И ако ја прифатиме така дефинираната мисла, тоа сепак не противречи на нашето тврдење. Затоа што зборовите *“од тебе”* се само синоним и потврда за зборовите *“од твоите браќа”*, а во секој случај, со овој цитат се става акцент на зборовите *“од твоите*

---

1) Христијански Исус од Назарет.
2) Христијански Израел.
3) Христијански Авраам.

*браќа”*. Потоа, кога Мухаммед алејхи селам се преселил во Медина Муневера, каде неговата мисија е потполнета, во неа и окулу неа биле неколку еврејски племиња, како што се: Хајбера, Бени Ан-Недира, Бени Кајнука' и Бени Курејзе. И како да се појавил меѓу нив, а истовремено се појавил меѓу своите браќа.

**Заклучок:**

Еве неколку сличности помеѓу Муса[1] и Мухаммед алејхи селам.

И едниот и другиот се:

(1) Алахов роб и пратеник,

(2) И едниот и другиот имаат двајца родители,

(3) Двајцата се оженилe и имале деца,

(4) На двајцата им е наредено да се борат и војуваат против идолопоклониците,

(5) На двајцата им е наредено за блудот да казнуваат со пропишана казна,

(6) И двајцата биле во состојба да ги спроведат Божјите пропишани казни,

(7) И двајцата се ценети поглавари во своите племиња,

(8) Кај двајцата условот за обавување на верските обреди била хигиената, капењето за џунуб[2], кај жената пост породилен период,

(9) Законот, и кај едниот и кај другиот, забранувал да им се принесат жртви на киповите, и да се јаде месото од не заклано животно,

(10) Во законот на двајцата постојат казни како што се кисас, хад[3], и та'зир,

(11) И двајцата ја забранувале каматата,

(12) И двајцата умреле на постела и двајцата се погребани.

Постојат уште многу работи од кои се гледа нивната сличност, затоа Возвишениот Аллах во сура Ел-Музземил, 15 вели:

***“Ние навистина ви пративме Пратеник за да сведочи против вас исто онака како што му пративме пратеник на фараонот.”***

---

1) Мојсеј.

2) Џунуб е нечиста особа која мора да се искапи, а нечист се станува по сексуален чин (ејакулација), кога настапува менструален циклус, постпородилно чистење.

3) Шеријатска казна за одреден прекршок.

**Втора радосна вест:**

Во второзаконие (33:1-2) пишува:

*“(1) Ова е благослов со кој Мојсеј - Божјиот човек - ги благослови Израелевите синови пред својата смрт. (2) Тој рече: Господ дојде од Синај, се покажа на Сир, и заблеска во горaта Фаран. Заради нив дојде од кадешките собори, од својот Југ па се до стрмината.”*

Во изданието од 1844-та година се наведува следното:

*“Заради нив дојде со десетици илјади свети, десно од Него е огнот на законот”.* А во некои други изданија зборот *“чисти”* е заменет со зборот *“свети”*, како што е пример со преводот на Др. Душан Х. Константинов од 1999-та година.

Симнувањето на Господарот од Синај е поради дарувањето на Муса алејхи селам со Тевратот, покажувањето на Сир било поради давањето на Инџилот на Иса алејхи селам, бидејќи Сир е име на ритче во Палестина и име на едно село во Насир, а Неговото огласување односно блескање во горaта Фаран е поради објавата на Чесниот Кур'ан на Мухаммед (с.а.в.с.), бидејќи Фаран е Мекка Мукеррема. Доказ за тоа се зборовите во Битие (21:20-21) каде се говори за Исмаил алејхи селам:

*“(20) Бог беше со детето, па растеше и порасте. Живееше во пустината и стана искусен во стрелање со лак. (21) Неговиот дом беше во пустината Фаран; а неговата мајка му донесе жена од Египетската Земја.”*

Во самирискиот примерок на Тората издадена 1815-та година се вели дека Фаран е во Хиџаз и таа мисла гласи:

*“Се насели во Фаран кој се наоѓа во Хиџаз.”*

Нема сомнеж дека местото на живеење на Исмаил била Мекка Мукеррема. По него во неа не се појавил ниту еден пратеник сем неговиот внук Мухаммед (с.а.в.с.). Така станува јасно дека со Божјото огласување од ридот Фаран се алудира на спуштањето на објавата на Мухаммед (с.а.в.с.) во Мекка, бидејќи никогаш не се вели: *“Бог дошол од тоа и тоа место (или се огласил)”*, сем ако тука дошла Објава од Него (нека е Возвишен).

И како што на Муса алејхи селам на Синај му е спуштена Објавата во форма на Теврат, а на Иса алејхи селам во форма на Инџил во Сир (Палестина), така овдека се алудира на објавата на Чесниот Кур'ан во Мекка Мукеррема. Првата објава на Кур'анот се

случила во пештерата Хира[1] која се наоѓа на нај високата точка на ридот Фаран.

Зборовите на изданието од 1844-та година *“...Со десетици илјади чисти”*, како и зборовите на некои постари изданија: *“... А со Него се илјада добри и книга од оган “*, јасно укажуваат на асхабите кои му помогнале на Мухаммед (с.а.в.с.).

Со нивното следење на Пратеникот (с.а.в.с.) и нинвиот џихад заедно, е подигнат Исламот. И кога непристрасен и разумен човек расмислува кој би можело да биде тој, пратен во Фаран, веровесник со илјада чисти и добри, и *“огнена книга”* (во која нема ниту една сура, а да не им се заканува на неверниците и заталканите со оган), со сигурност ќе дознае дека тој најавен веровесник е Мухаммед (с.а.в.с.).

Бидејќи оваа радосна вест јасно укажувала на него, следбениците на Книгата, во новите изданија, поитаа на бришење на зборот *“... а со нив се илјада чисти”*, и зборот *“... со него е книгата од оган”*.

Оваа радосна вест јасно укажува на тројца веровесници, Муса, Иса и Мухаммед (мир нека е со нив) и на трите за нив објавени книги, чија објава се случила на три чесни места.

Ова е во согласност со зборовите на Возвишениот во сура Ет-Тин, 1 - 3:

***“(1) Се колнам во смоквата и маслинката,***

***(2) И во горechата Синај,***

***(3) И во овој град, безбеден”***, во кои се алудира за три места на кои се пратени овие тројца веровесници, бидејќи во Палестина има многу смокви и маслинки.

Бидејќи во Кур'анот се сакало да се истакне величењето, се поаѓа од пониско кон повисоко. Така мисијата на Муса алејхи селам е поголема од мисијата на Иса алејхи селам, а мисијата на Мухаммед алејхи селам е поголема од мисијата и на двајцата.

Исто така Мека е по чесна и величествена од Палестина и Синај. А кога во Тевратот се сакало да се изнесе историскиот поредок, овие три места се спомнати целисходно на нивното време во кое се пратени овие тројца веровесници.

---

1) Пештера на највисокиот дел на ридот во Мекка, во која Мухаммед алејхи селам ја примил првата Објава на Кур'анот.

Праќањето на Муса алејхи селам е споредено со зората, на Иса алејхи селам со изгрејсонце, а на Мухаммед алејхи селам со јасно пладневно светло кое е по силно од спомнатите две и со него е комплетирано светлото за луѓето. И на земјата не се појавиле вера и книга како што е Исламот и Кур'анот со кои дошол Мухаммед алејхи селам, кои ја потиснале темнината на ширкот[1] и идолопоклонството.

---

1)Тежок грев (да му се припише на Аллах џеле шенуху друго божество или нему рамен, меѓу кое спаѓа тројството, политеизмот паганството и др.) за кој нема прошка од страна на Аллах џеле шенуху.

**Трета радосна вест:**

Во Битие (17:20) се вели:

*“Те послушав и за Исмаила. Еве го благословувам: ќе го направам плоден и ќе го размножам многу; дванаесет кнезови ќе произлезат од него и (во голем народ ќе израсне)[1] голем народ ќе направам од него.”*

Во изданието од 1844-та година, овој текст гласи вака:

*“Ти ја слушнав молбата за Исмаила. Ќе го благословам, ќе го направам голем и ќе го размножам многу; дванаесет кнезови ќе произлезат од него и голем народ ќе направам од него.”*

Истиот текст во некои постари изданија на арапски јазик гласи:

*“А што се однесува на Исмаила, молбата веќе ти ја слушнав, и еве јас го благословувам, голем народ од него ќе направам да произлезе и ќе го наголемам со Бимадмад.”*

Ел-Кади 'Ијад во својата книга “Еш-Шифа” вели дека Бимадмад е еден од прекарите на Мухаммед (с.а.в.с.), а во зборовите на оваа радосна вест *“и во голем народ ќе израсне”* е најавата на Мухаммед (с.а.в.с.), бидејќи од Исмаиловите деца никој немал голем народ, сем неговиот внук Мухаммед алејхи селам, па затоа тој е оној кој се спомнува во довата на Ибрахим и Исмаил алејхи селам во сура Ел-Бекара, 129:

***“Господару наш, испрати им пратеник, еден од нив, кој ќе им ги кажува Твоите ајети и на Книга и мудрост ќе ги учи и ќе ги очисти, бидејќи Ти си, навистина силен и мудар!”***

Ел-Куртуб во својата книга “Ел л'аламу фима фи динин-несара минел фесади вел евхами”[2] тврди дека, ако се земе броевата вредност на реченицата од хебрејскиот текст што го користат евреите, ќе се види дека во неа се појавува два пати името на Мухаммед (с.а.в.с.), бидејќи нејзиниот текст на арапски јазик *“ и ќе направам да се размножи многу”* а во некои изданија *“ и ќе направам многу многу да се размножи”*, се поклопува со зборовите (لجويجدول) *“Бимадмад”* во хебрејскиот јазик, а зборовите *“голем народ”* се поклопуваат со зборовите (لجوي) *“Леџви џудул”*.

Броевата вредност на буквите во овие зборови на ибриски јазик, според системот на збир на реченици, е иста како и збирот кој

---

**1)** Реченицата во заградата не припаѓа во текстот на преводот на др. Душан Х. Константинов, но затоа е вметнат во некои други изданија преведени од арапски јазик.
**2)** “Објава на нередот и измислиците во верата на христијаните”.

се добива со собирање на броевата вредност на буквите на името (محمد) “Мухаммед”.

Тоа е бројот 92, а неговиот табеларен збир според наведениот систем на собирање изгледа вака:

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| | ل | م | ح | م |
| 92 = | 4 + | 40 + | 8 + | 40 |

| | | | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|---|
| | ل | ا | م | ل | ا | م | ب |
| 92 = | 4 + | 1 + | 40 + | 4 + | 1+ | 40+ | 2 |

| | | | | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| | ل | و | ل | ج | ي | و | ج | ل |
| 92 = | 30 + | 6 + | 4 + | 3 + | 10 + | 6 + | 3 + | 30 |

Кога, во 10-ти век хиџретски (16-ти грегоријански), рабинот 'Абдусселам Ед-Дефтери го прифатил Исламот, напишал кусо писмо нарекувајќи го “Ер-Рисале Ел-Хадије”[1] во кое истакнува дека нај многу докази на еврејските рабини, за нумеролошкиот збир на буквите според системот “ебџед“, во кој е одговорот за евреите што одбиваат дека зборот “Бимадмад“е симбол за името на Мухаммед (с.а.в.с.), нивните рабини меѓусебно ги затаиле и скриле. Потоа го опишал начинот на користење на тој систем.

Божјото ветување на Ибрахим и Хаџера дека поколението на Исмаил ќе го направи да прерасне во голем народ е изречено во контекст на пофалба и почесет на Исмаил, а благодарноста и честта не се искажуваат само заради големо поколение, ако тоа не биде од вистински верници кои ќе веруваат во само еден и единствен Бог.

Бидејќи по него во Мекка не се појавил ниту еден веровесник кој ќе повикува на таа покана, сем неговиот внук Мухаммед (с.а.в.с.), тој голем народ на Исмаил не се појавил сем со пратеништвото на Мухаммед (с.а.в.с.).

Па, оној кој ја порекнува вистинитоста на оваа радосна вест нека ни каже каде е тој голем народ на Исмаил, покрај Мухаммедовиот алејхи селам уммет[2]?!

---

1) Послание на упат. (Кешфуз-зунун: 2:2027).
2) Следбеници.

**Четврта радосна вест:**

Во контекст на говорот за еврејското обожување на кипови, во Второзаконие (32: 21) се вели:

*"Со ништожен бог ме поттикнаа на ревност, ме раздразнија со своите ништожества, и јас ќе ги направам нив ревниви, ќе ги огорчам со некој глупав народ!"*

Истиот текст во изданието од 1844-та гласи:

*"Ме поттикна на ревност со оној кој не е бог, ме разлутија со нивните лажни божества, па и јас ќе ги поттикнам на ревност со луѓе што не се народ, и ќе ги разлутам со еден неписмен народ!"*

Оваа радосна вест уште појасна ја чини текстот од Книгата на пророк Исаија (65: 1- 6):

*"(1) Ме побараа, кои не прашуваа за мене, ме најдоа, кои не ме бараа; 'Еве ме! Еве ме! 'На народ, кој не го повикуваше моето име. (2) Секогаш ги испружував рацете кон бунтовничкиот народ, кој оди по лош пат, по своите мисли, (3) на народ што непрекинато ме расрдува во лице: жртвуваат по градините, кадат на плитарите, (4) живеат по гробовите, и ноќе на скришни места јадат свинско, ставаа во садовите нечисти јадења. (5) И уште зборуваат:'Отстрани се! Не ми се приближувај за да не те посветам.'Тие ми се дим во носот, оган што гори постојано. (6) Еве, се е напишано пред мене: не ќе молкнам додека не им платам во пазувите."*

Под неписмен народ се мисли на Арапите; бидејќи тогаш, тие биле во големо незнаење и заблуда, како што на нив алудираат и зборовите: *"Ме побараа, кои не прашуваа за мене, ме најдоа, кои не ме бараа... кој не го повикуваше моето име"*, бидејќи тие вистински не верувале во еден Бог, не ги познавале Неговите својства и убави имиња, не работеле според исправни закони и не знаеле за ништо, сем за обожување на кипови, па исто како и да не прашувале за Аллах, ниту го признавале. Талкале низ полето на заблудата, како што вели Возвишениот Аллах во сура 'Али Имран, 164:

***"Аллах ги опсипа верниците со Својата милост кога им испрати пратеник еден меѓу нив, за да им ги кажува Неговите зборови, да ги исчисти и на Книга и мудрост да ги научи, бидејќи порано биле во очигледна заблуда."***

Слични зборови на Возвишениот Аллах се наоѓаат во сура Ел-Џумуа', 2:

***“Тој, на неучените им пратил Пратеник, еден помеѓу нив, да им ги кажува Неговите ајети и да ги исчисти и на Книга и мудрост да ги научи, бидејќи пред тоа биле во очигледна заблуда.”***

Евреите ги омаловажувале Арапите поради тоа што водат потекло од робинката Хаџера и поради нивното непознавање на Аллах и големата заталканост. Себеси се сметале за подобри од Арапите, бидејќи се деца на Сара која не била робинка, дека имале веровесници, Книги и закон. Меѓутоа, убивајќи ги веровесниците, одалечувајќи се од монотеизмот, обожувајќи ги божествата на народот на идолопоклонството и принесувајќи им жртви на истите, Израелците го разлутиле Возвишениот Аллах, па затоа и Тој (нека е славен) им се разгневил со одземање на веровесништвото од нив.

Ги одликувал и избрал Арапите кои пред нивни очи биле бедници и незнајници. Така праќањето на Мухаммед (с.а.в.с.) на овој не писмен народ, објавата на Книга и нему мудрост, поради упатување на прав пат представува нај голем степен на будење на лутината кај Израелците.

Ако ја следиме историјата на евреите, ќе видиме дека ниту еден народ не ги разлутил евреите, како Арапите по Пратеништвото на Мхаммед (с.а.в.с.), бидејќи, иако Персијците и Византијците го урнале еврејското царство и многу ги малтретирале, и покрај сето тоа никогаш меѓу нив не се појавила книга и веровесник, како што бил Муса алејхи селам и неговите книги, што кај нив би ја разбудил лутината, за власт и љубомора.

А умметот на Мухаммед (с.а.в.с.), ги навредувале и понижувале евреите, а Аллах згора на тоа им подарил Книга и веровесништво, откако го одземал од Израелците. Затоа евреите постапувале лицемерно кон Арапите, им се имилкувале и се плашеле од нив. И во тоа, нема сомневање, е кулминацијата на нивниот бес, лутина и љубомора.

Кој оваа радосна вест ќе ја објасни со пратеништвото на Иса алејхи селам (Исус) нема осврт на неговиот коментар, бидејќи Месихот алејхи селам е од израелскиот народ и на нив пратен, а човекот не е љубоморен на своите синови, но затоа е можно на него да бидат љубоморни синовите од неговите браќа или неговите чичковци, особено ако пред неговите очи и тие се бедни и ниски. Потоа, не знаењето и не писменоста се карактеристики кои, до крајот на 6-от век според Иса алејхи селам, не им се припишувале

на никој друг сем на Арапите, бидејќи читањето, пишувањето и другите науки биле познати, во тоа време, кај многу други народи, само не и кај Арапите.

И оваа радосна вест, е јасен текст за нив и Мухаммед (с.а.в.с) кој е пратен помеѓу нив.

Радосните вести во книгите на евреите и христијаните се многубројни. Едните го најавуваат Мухаммед (с.а.в.с.), другите алудираат на неговиот уммет, на него пратена Објава, неговиот џихад, или пак, укажуваат на праќање на езан или укажуваат на Мекка Мукерема, на ширење на Исламот, а некои радосни најави, Иса алејхи селам лично и сликовито ги изрекол, како што ни ги пренесуваат и евангелијата.

## Завршен збор

Му благодарам на Возвишениот Аллах кој ми овозможил да го завршам ова дело и Го молам, мислењето на многумина кои барале да го напишам ова значајно дело, да го направи убаво и да го направи корисно за читателот кој трага по вистината!

Благороден читателу! Оваа книга ти ја открила вистината за двата Завета.

Докажала дека следбениците на Книга немаат целосен ланец на преносители ниту за една книга на Стариот и Нов Завет, дека се преполни со противречја, несогласувања, исклучувања, грешки и корекции.

Оваа книга, исто така, укажала за ништожништвото на две верувања: тројството и боголикоста на Месихот алејхи селам.

Утврдено е дека Месихот е, несомнено, создаден човек и Божји роб и пратеник.

Во оваа книга се одговорите на сомневањата што ги изнесуваат христијанските мисионери и ориенталисти против Чесниот Кур'ан и чесниот веровеснички сунет.

Постојат работи кои категорично укажуваат на тоа дека Чесниот Кур'ан е говор на Возвишениот Аллах, што го објавил на Својот пратеник Мухаммед (с.а.в.с.), кој е најавен во книгите на евреите и христијаните, и покрај нивната искривеност.

Радосните новини кои се наоѓаат во нив со ништо не се овистиниле, сем со пратеништвото на Мухаммед (с.а.в.с.), и тие се јасен текст кој зборува дека е тој искрен веровесник и пратеник на народите.

Со разум надарен човеку! Остави го фанатизмот и пристрасноста. Одбери си себе вера со која Возвишениот Аллах е задоволен да биде вера на сите луѓе.

А ***“единствената вистинска вера е Исламот”.***[1]

Боже! Одалечи не од изопачени верувања!

Нашите последни зборови се: “Благодарноста му припаѓа на Аллах, на Господарот на сите светови”!

---

**1)** Али Имран: 19 (сура во Кур'анот).

**Литература користена при обработка на ова дело.**


**1.** Ел-Мевсуа' ел-'аребијје ел-мујессере, група автори, Дару нехдати Либан, Бејрут, 1981.г.

**2.** Тариху Ел-Џем'ијјати Ес-Сирријје вел-харекати ессирријје, Египет, 1926.г.

**3.** Коментар на Стариот и Нов Завет, Адам Кларк, Лондон 1851.г.

**4.** Ларднер, (коментар на Библијата) , 1825.г. во Лондон.

**5.** Ет-Тефсирул Мунир, Вехбез-Зухајли, Дарул Фикрил муасир, Бејрут, Либан и Дамаск.

**6.**Ел-Е'алам, Хајруддин Ез-Зиркикли, Дарул 'Илми Лилмелајин, Бејрут 1979.г.

**7.** Тариху кенисетил Месихи 'ала веџхил ихтисар, 1839.г.

**8.** Фетхул Бари, коментар Ел' Акселани, обработка Мухаммед Фуад Ел-Баки, Риасету Идаретил бухусил' илмијјети вел ифтаи вед да'вети вел иршади, Риад.

**9.** Сахиху Муслим, коментар Ен-Невеви, Риасету Идаретил бухусил 'илмијјети вел ифтаи вед да'вети вел иршади, Риад.

**10.** Ел-Бидаје вен-Нихаје, Хафиз 'Имадуддин Ебул Феда Исмаил ибн Кесир, Ел-Феллах, Риад.

**11.** Ел-Камус Ел-Исламиј, Ахмед 'Атијјетуллах, Библиотека Ен-Нехдатул-мисријје, Каиро, 1963.г.

**12.** Еш-Шифа: (Еш-Шифа фи та'рифи хукукил Мустафа, Ел-Кади Ебил Фадл 'Ијад ибн Муса Ел-Хајсаби Ел-Маликиј, Дарул кутубил 'Илмијје, Бејрут 1979.г.

**13.** Ес-Сиретун Небевијје, Ибн Хишам, обработка Мустафа Сека и Ибрахим Ел-Ебјари и 'Абду Хафиз Шибли, Муессесету 'улумил Кур'ани.

**14.** Делаилун-Нубувве: Еби Неи'ма Ел-Асфаханија, обработка Мухаммед Реввас Кала'џи, Ел- Мектебетул 'аребијје, Халеп, 1970.г.

**15.** Кур'ан во превод на босански јазик од Бесим Коркут и на македонски од Хасан Џиљо.

**16.** Македонска Библија (свето писмо) во превод на Д-р Душан Х.Константинов, - Битола за издавач: Еуролибер 1999.

**17.** Хрватска Библија (свето писмо) во превод на Ѓуро Даничиќ (стар завет) и Вук Стефановиќ Караџиќ (нов завет) во издание на Bible Society (Издање Библиског Друштва) од 1992 година.

**Табеларен приказ на честите изрази што се спомнуваат во исламот и во христијанството.**

| Исламски изрази | Христијански изрази |
|---|---|
| Аллах , Бог, Господар | Јахве, Господ, Бог |
| Пратеник или веровесник | Пророк |
| Теврат | Тора |
| Зебур | Псалми |
| Инџил | Евангелије |
| Муса (алејхи селам) | Мојсеј |
| Давуд (алејхи селам) | Давид |
| 'Иса (алејхи селам) | Исус, или Месија |
| Мерјема мајка на Иса (алејхи селам) | Марија мајка на Исус |
| Сулејман (алејхи селам) | Соломон |
| Харун (алејхи селам) | Арон |
| Нух (алејхи селам) | Ное |
| Ибрахим (алејхи селам) | Авраам |
| Шит (алејхи селам) | Сет |
| Идрис (алејхи селам) | Хенок |
| Ја'куб (алејхи селам) | Јаков |
| Имран | Амрам |
| Адем (алејхи селам) | Адам |
| Лут (алејхи селам) | Лот |
| Јахја (алејхи селам) | Иван или Јован крстител |
| Исхак (алејхи селам) | Изак |
| Хабакук | Авакум |
| Јошуа | Јосиј или Исус Навин |
| Езра | Ездра |
| Исмаи'л | Ишмаел |
| Џенет | Рај |
| Џехенем | Пекол |
| Асхаби | Апостоли |
| Намаз | Обред, ритуал |
| Дова или дуа | Молитва |
| | |
| | |
| | |
| | |
| | |

## Содржина

Ирскиот нобеловец за книжевност

Џорџ Бернард Шо

ценет од голем број христијански научници

за Библијата рекол:

**“Ова е нај опасната книга на земјата, држете ја под клуч“**